ДИЈАНА НИКОДИНОВСКА

# *ДОБРОТО* И *ЛОШОТО* КАКО ВРЕДНОСНИ КАТЕГОРИИ ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

悪事身にかえる
(Akuji mi ni kaeru.)
Лошото дело се враќа на сторителот.

*Кој лошо прајт, лошо дочеквит.*

*Chi fa male, aspetti male.*

Книгата *ДОБРОТО и ЛОШОТО како вредносни категории во пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик* го содржи текстот од истоимената докторска дисертација одбранета на Филолошкиот факултет "Блаже Конески" во Скопје, пред комисија во состав: проф. д-р Александра Саржоска, ментор, доц. д-р Гергана Петкова, коментор, проф. д-р Боне Величковски, проф. д-р Катерина Велјановска и проф. д-р Лучиана Гуидо Шремпф.

Во рецензијата за дисертацијата, комисијата забележува:

"Докторската дисертација на кандидатот Дијана Никодиновска, претставува истражување во научното подрачје ПАРЕМИОЛОГИЈА и особено во областа на провербијалната лингвистичка семантика. Изработката на темата на оваа докторска дисертација ја оствари наполно својата цел, проучувајќи ја компаративно застапеноста на вредносните категории *ДОБРО* и *ЛОШО* во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик. Докторската дисертација претставува егземплификација на семиолошката метода во семантичките проучувања при што пословиците се профилираат како привилегирани единици преку кои лингвистот семантичар може да ги распласти слоевите во кои со векови се таложело вредносното оценување за човекот, за луѓето и за нивното опкружување. Дисертацијата, како пионерски придонес во провербијалната компаративна семантика на италијанскиот, на јапонскиот и на македонскиот јазик, ќе претставува стимул и модел за понатамошни компаративни проучувања".

**ДИЈАНА НИКОДИНОВСКА**

# *ДОБРОТО* И *ЛОШОТО* КАКО ВРЕДНОСНИ КАТЕГОРИИ ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**2016**

Изразувам благодарност до УНЕСКО за можноста што ми беше пружена, преку доделената стипендија UNESCO/ Keizo Obuchi Fellowships Programme (Програма за истражувања УНЕСКО/Кези Обучи) да престојувам во Јапонија, каде на лице место можев да ги проучувам јапонските пословици во Националниот Музеј за етнологија во Осака, под менторство на господин Хироши Хоџи.

*Автор*

**ДИЈАНА НИКОДИНОВСКА**

***ДОБРОТО* И *ЛОШОТО* КАКО ВРЕДНОСНИ КАТЕГОРИИ ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК**

Englsih title

*Author*

**DIJANA NIKODINOVSKA**

***GOOD* AND *BAD* AS CATEGORIES OF VALUE IN ITALIAN, JAPANESE AND MACEDONIAN PROVERBS**

*Издавач*

“БороГрафика”

*Рецензенти*

проф. д-р Александра Саржоска

доц. д-р Гергана Петкова

*Лектура*

Андријана Павловска

*Компјутерска подготовка*

Дијана Никодиновска

*Корица*

Дијана Никодиновска

*Тираж*

100 примероци

## СОДРЖИНА

**СОДРЖИНА** .................................................................................5

**ВОВЕД : ПРОВЕРБИЈАЛНА СЕМАНТИКА НА ВРЕДНОСНИТЕ КАТЕГОРИИ *ДОБРО / ЛОШО* ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК** . ..................................................................................................9

1. ПРЕДМЕТ И ЦЕЛИ НА ИСТРАЖУВАЊЕТО .....................................12

2. МЕТОДОЛОГИЈА НА НАУЧНОТО ИСТРАЖУВАЊЕ......................13

3. СТРУКТУРА НА ТРУДОТ...................................................................15

**ГЛАВА 1 : ПОСЛОВИЦА – НАЗИВ И ПОИМ.........................................17**

1.1. НАЗИВОТ *ПОСЛОВИЦА* И ДРУГИ СРОДНИ НАЗИВИ ...... 19

1.2. ДЕФИНИЦИЈА НА ПОИМОТ *ПОСЛОВИЦА* ....................... 21

1.2.1. Други дефиниции за пословиците........................... 23

1.3. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА.................................... 27

1.3.1.Буванесвар за пословиците ......................................... 27

1.3.2. Григориј Пермјаков за пословиците.......................... 30

1.3.3. Мати Кууси за пословиците......................................31

1.3.4.Хернади и Стин за пословиците................................ 32

1.3.5. Функциите на пословиците...................................... 36

1.4. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА НА ИТАЛИЈАН-СКИТЕ ПОСЛОВИЦИ........................................................ 41

1.4.1. Фонични и ритмички елементи на италијанските пословици……………………………………….………… 42

1.4.2. Морфосинтаксички структури на италијанските пословици ………………………………………..………..43

1.4.3. Семантички карактеристики на италијанските пословици ..................................................................... 46

1.5. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА НА ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ....................................................................47

1.5.1.Структура на јапонските пословици ......................... 57

1.6. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА НА МАКЕДОНСКИТЕ

ПОСЛОВИЦИ ...................................................................60

**ГЛАВА 2 : ВРЕДНОСНИТЕ КАТЕГОРИИ *ДОБРО* И *ЛОШО***...............69

2.1. ДЕФИНИЦИЈА НА ПОИМИТЕ *ВРЕДНОСТ* И *ВРЕДНОСНА КАТЕГОРИЈА* ……………………................................. 71

2.2. ДЕФИНИЦИЈА НА ТЕРМИНИТЕ *ДОБРО* / *ЛОШО* И *ДОБАР* / *ЛОШ* ……………………………………………………….……… 79

2.2.1. Дефиниции од *Речникот Трекани* ............................ 79

2.2.2. Дефиниции од јапонскиот речник *Коџиен* (広辞苑) ........................................................................... 83

2.2.3. Дефиниции од *Толковниот речник на македонскиот јазик* ………………………………………………………….. 86

**ГЛАВА 3 : АНАЛИЗА НА ВРЕДНОСНИТЕ КАТЕГОРИИ *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК**...........................................................................91

3.1. МЕТОДОЛОГИЈА НА ВРЕДНОСНА АНАЛИЗА НА ПОИМИТЕ *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО ПОСЛОВИЦИТЕ …......93

3.2. *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО ИТАЛИЈАНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ ...........................................................................96

3.2.1. Листа на референтите за *ДОБРО* и *ЛОШО* во италијанските пословици .......................................141

3.3. *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ ......... 147

3.3.1. Листа на референтите за *ДОБРО* и *ЛОШО* во јапонските пословици ..............................................184

3.4. *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО МАКЕДОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ ... 189

3.4.1.Листа на референтите за *ДОБРО* и *ЛОШО* во македонските пословици……………………................................. 212

**ВРЕДНОСНИ СИСТЕМИ ВО ИТАЛИЈАНСКАТА, ВО ЈАПОНСКАТА И ВОМАКЕДОНСКАТА ТРАДИЦИЈА**...........217

**ЗАКЛУЧОК**...........................................................................225

**ПАРЕМИОЛОШКА БИБЛИОГРАФИЈА**...............................................231

**ПАРЕМИОГРАФСКА БИБЛИОГРАФИЈА**..........................................254

**АНЕКС - МЕЃУНАРОДЕН СИСТЕМ НА КЛАСИФИКАЦИЈА НА ПОСЛОВИЦИ НА МАТИ КУУСИ**..................................................................261

**ИНДЕКС НА ОБРАБОТЕНИТЕ ПОСЛОВИЦИ ВО ИТАЛИЈАН-СКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК** ..........................................................................................................271

**ИНДЕКС НА ОБРАБОТЕНИТЕ ИТАЛИЈАНСКИ ПОСЛОВИЦИ**...273

**ИНДЕКС НА ОБРАБОТЕНИТЕ ЈАПОНСКИ ПОСЛОВИЦИ** ...........282

**ИНДЕКС НА ОБРАБОТЕНИТЕ МАКЕДОНСКИ ПОСЛОВИЦИ** ....293

**ЕКСПОЗЕ ОД ДОКТОРСКИОТ ТРУД (АВТОРЕЗИМЕ)**

**“*ДОБРОТО* И *ЛОШОТО* КАКО ВРЕДНОСНИ КАТЕГОРИИ ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК”** 301

**SUMMARY OF THE DOCTORAL DISSERTATION**
**“*GOOD* AND *BAD* AS CATEGORIES OF VALUE IN ITALIAN, JAPANESE AND MACEDONIAN PROVERBS”** .....................................................................319

Пословиците се единици кои имаат илјада лица и кои токму поради нивната мултипојавност биле и сѐуште се предмет на прочување на разни научни дисциплини. Како јазични единици, тие се предмет на лингвистиката, како говорни усни форми настанати во народот тие се предмет на фолклористиката, како форми кои ја одразуваат материјалната и духовната културата на еден народ тие се предмет на етнологијата и на етнографијата на комуникацијата, како јазични форми богати со фигури тие се предмет на реториката и на стилистиката, како форми кои ја одразуваат реалноста преку знаковни структури тие се предмет на семиотиката, како пропозиции кои содржат ставови тие се предмет на когнитивната психологија, на философијата и на етиката, како единици кои можат да имаат голема аргументациска моќ тие се предмет на разни општествени дејности како што се: одгледувањето деца и образованието, политичкото, корпоративното, економското и религиозното делување, како јазични структури што треба да се преведат тие се предмет на теоријата и на практиката на преведувањето, како посебни говорни единици кои треба да се регистрираат во специјализирани речници тие се предмет на проучување на паремиографијата, а пак како говорни единици во сета нивна мултипојавност и мултифункционалност тие се предмет на проучување на паремиологијата.

Имајќи го предвид ова богато многуличие на пословиците, можеби и не е чудно што не постои една единствена дефиниција за нив која би важела за сите области и за сите дејности. Оттаму и она множество на дефиниции [1] што се наведуваат во паремиологијата. Стремејќи се да го опфатиме разноличието на пословиците, ние ја предлагаме следната дефиниција: ПОСЛОВИЦАТА Е МЕМОРИЗИРАНА, РЕЧЕНИЧНА, ИНТОНАЦИСКО-РИТМИЧКА, НЕАВТОРСКА, КОМУНИКАТИВНА ЕДИНИЦА КОЈА, УПОТРЕБУВАЈЌИ ГО ФИГУРАТИВНИОТ ГОВОР, ИЗРАЗУВА ОДРЕДЕН ОБОПШТЕН СТАВ И СЕ КОРИСТИ ВО ГОВОРОТ ЗА ИЗВЕДУВАЊЕ НА РАЗНИ ГОВОРНИ АКТИ.

Предложената дефиниција ги содржи следните осум признаци: 1. Пословицата е меморизирана единица. 2. Пословицата е реченична единица. 3. Пословицата е интонациско-ритмичка единица. 4. Пословицата е неавторска единица. 5. Пословицата е комуникативна единица. 6. Пословицата е фигуративна единица. 7. Пословицата е значенски обопштувачка

---

[1] Во трудот под наслов “ The proverbs and its definition (part i): a ka:rmik linguistic review with a checklist”, Bhuvaneswar Chilukuri наведува 44 дефиниции за пословиците.<http://www.academia.edu/4295188/The_Proverb_and_Its_44-_Definitions_Part_I_A_Ka_rmik_Linguistic_Review_with_a_Checklist>

или типизирачка единица. 8. Пословицата е говорна единица со специфични прагматички функции.

## 1. ПРЕДМЕТ И ЦЕЛИ НА ИСТРАЖУВАЊЕТО

За нашето истражување важни се следните три апекти на пословицата: *таа е неавторска, фигуративна* и *значенски обопштувачка или типизирачка единица*. **Предмет на нашето истражување претставува начинот на којшто вредносните категории *ДОБРО / ЛОШО* се претставени во пословиците во три јазика: во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик.** Истражувањето ја **опфаќа областа на провербијалната лингвистичка семантика** и не се интересира за другите лингвистички аспекти на пословиците како што се формалниот (фонематско-морофолошко-синтаксичкиот), прозодискиот, прагматичкиот, стилистичкиот аспект и др.

Пословиците, како обопштувачки или типизирачки единици изразуваат ставови во однос на севкупното битие: светот и човекот во него (како единка и општество). Пословиците содржат зборови кои означуваат или упатуваат на референти од објективната или од субјективната стварност. Односот што луѓето го имаат кон тие референти се отсликува во самите јазични структури низ референтната вредност на зборовите и на јазичните структури. [2] Понекогаш, референтната вредност на зборовите е изразена на имплицитен начин во самите искази. Понекогаш, референтната вредност ја препознаваме преку употребата на самите зборови кои се веќе аксиолошки или вредносно обележени. Таков е случајот и со зборовите коишто се предмет на проучување во нашата дисертација. Имено, паровите зборови: *добро / лошо, добар / лош* и *подобро /полошо* веќе содржат, во нивното значење, и вредносен признак. Така, зборовите *добро, добар* и *подобро* во своето значење веќе го содржат признакот на позитивна оценка, како што зборовите *лошо, лош* и *полошо* веќе го содржат признакот на негативнана оценка.

Имајќи ги предвид зборовите коишто се вредносно ориентирани (со позитивна или негативна референтна вредност), наша цел е да утврдиме кои сè зборови односно референти доаѓаат во комбинации со посочените

[2] Терминот "референтна вредност" го воведува Звонко Никодиновски во статијата "Vrednosni sistemi u jeziku", ", ***in*** *Kontekst u lingvistici i nastavi jezika. Zbornik radova,* Društvo za primenjenu lingvistiku Srbije, Beograd, 1985, pp. 147–150.

вредносни предикати во секој од трите истражувани јазици. **Разоткривајќи ги позитивните односно негативните референти во пословиците, а имајќи предвид дека пословиците се народни односно неавторски единици, имаме за цел да го спознаеме функционирањето на вредносниот систем во доменот на вредносната оска *добро /лошо,* изразен во пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик**.

Споредувајќи ги резултатите добиени поединечно за секој од трите проучувани јазици, **цел нѝ е исто така и да ги утврдиме сличностите и разликите во функционирањето на аксиолошката провербијална семантика**. Имајќи предвид дека во истражувањето влегуваат пословици од три различни јазици: италијанскиот и македонскиот како јазици со подалечно заедничко генетско (и двата се индо-европски јазици) и со блиско културно минато, и јапонскиот, кој е и лингвистички и културно различен од другите два јазика, се надеваме дека резултатите од нашето истражување ќе бидат корисни и за одредени типолошки генерализации во однос на провербијалната семантика воопшто.

## 2. МЕТОДОЛОГИЈА НА НАУЧНОТО ИСТРАЖУВАЊЕ

Во нашето истражување влегуваат само пословици кои во себе содржат експлицитно еден од следните зборови: *добро, добар, подобро* односно *лошо, лош, полошо* и нивните еквиваленти во италијанскиот и во јапонскиот јазик. Исклучок од ова правило прават само македонските примери каде каде што, освен посочените зборови, ги зедовме предвид и зборовите *арно, арен* и *поарно* како и *зло* и *зол* кои се синоними на погоре-посочените зборови. Врз така избраните зборови создадовме корпус од вкупно **809** пословици, распоредени според јазици: **337** италијански пословици, **180** јапонска пословица и **292** македонска пословица. [3]

Целта на нашето истражување е преку анализата на пословиците што ги содржат паровите на термини *добро/лошо, добар/лош* и *подобро/-полошо* и нивните еквиваленти во италијанскиот и во јапонскиот корпус на пословици, да се пронајдат референти за овие концепти. Преку индуктивна анализа на пословиците од корпусот ги пронаоѓаме оние референти кои

[3] Треба да кажеме дека во нашиот корпус не се вклучени сите соодветни пословици од трите јзика, со оглед на нивната огромна бројка. Само за италијанскиот јазик, и тоа само од речникот на Лапучи (LAPUCCI, Carlo: *Dizionario dei proverbi italiani*) ексцерпиравме 1.958 пословици коишто ги содржат шесте проучувани зборови.

италијанското, јапонското и македонското општество ги сметаат за позитивни или негативни. Се одлучивме за овие термини бидејќи претпоставуваме дека тие го изразуваат на експлицитен начин процесот на вреднување на нештата, односно самиот вредносен суд.

Пословиците се поставени во табели, и првичната поделба е според термините. Во првата група се наоѓаат пословиците со именките, во втората се оние со придавките, а во третата група се поставени пословиците со компаративната форма на придавките *добар/лош.* Во **првата колона** се дадени пословиците во својата оригинална форма, во **втората колона** се наоѓа буквалниот превод (за јапонските пословици), во **третата колона** пак е ставено објаснувањето на пословицита (доколку пословицата има повисок степен на метафоричност; за македонските пословици се одлучивме да не даваме објаснување на значењето). **Четвртата колона** содржи семантичка анализа на пословиците од два аспекта: *првиот аспект* е семантичката категорија на којашто ѝ припаѓа пословицата, односно дали е ОПШТА КАТЕГОРИЈА, ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА СЕБЕ, ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ И ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА СИТЕ. Во општата категорија се ставени оние пословици во кои референтот е од апстрактна природа, или пак пословицата е во форма на пропозиција која кажува одредена вистина за светот; *вториот аспект* на анализата поаѓа од аксиолошката поделба на вредносни формулации предложена од страна на Марк Шредер (2012) во неговата *Теорија на вредноста.* [4] Според Шредер, постојат четири основни јазични конструкции коишто го изразуваат процесот на вреднување на нештата, односно: 1**) Вредносен суд, 2) Инструмент, 3) Добробитие,** и **4) Атрибут.** Всушност, преку овие јазични конструкции можеме експлицитно да видиме каква функција имаат самите термини од интерес во пословиците (придавка, глагол – копула, компарација итн.) и оттука овој тип на анализа нѝ дава информации и за формалниот и за значенскиот аспект на пословицата. **Петтата колона** всушност е од најголем интерес за нашето истражување, бидејќи во неа се поставени референтите на термините, односно за што всушност се вели дека е добро или лошо. Преку референтите се обидуваме да разбереме до кој степен доброто или лошото се изразуваат на апстрактен односно на конкретен начин, и кои и колку референти можеме да пронајдеме за трите јазика. Она што сакаме да дознаеме е всушност до кој степен пословиците се дидактички и етички инструменти, и колкаво претходно знаење треба слушателот/читателот да поседува за да ја сфати пораката. Според бројот на пословици кои третираат одделни

[4] Сп. SCHROEDER, Mark, "Value Theory", *The Stanford Encyclopedia of Philosophy* (Summer 2012 Edition), Edward N. Zalta (ed.).

референти сакаме да дојдеме по статистички пат до оние вредности кои се најприсутни во соодветните општества. Освен тоа, цел нѝ е и да утврдиме кои референти се повторуваат во сите три јазици, и притоа да ги воочиме пословичните еквиваленти во сите три јазика.

Главните методи што ги користевме во нашето истражување се следните: **индуктивниот метод**, **методите на анализа и синтеза**, **методот на класификација**, **компаративниот метод** и **статистичкиот метод.**

## 3. СТРУКТУРА НА ТРУДОТ

Трудот го конципиравме во три главни делови.

Во првата глава се задржуваме на теориска анализа на пословиците. Најпрвин ги наведуваме првите историски записи на збирки на пословици во светот воопшто. Потоа го разгледуваме самиот термин *пословица* и нему сродните термини во италијанскиот и во македонскиот јазик. Во следното поглавје понудуваме наша дефиниција на пословицата која содржи осум признаци за кои даваме и образложение. Во продолжение наведуваме и неколку дефиниции на пословицата од следните автори: Марко Китевски, Твртко Чубелиќ, Бартлет Џер Вајтинг, Жан-Клод Анскомбр, *Лингвистика. Вовед во јазикот и во комуникацијата* (американски учебник по лингвистика), *Кембриџовата енциклопедија на науките за јазикот,* Алдо Габриели, Карло Лапучи и Арчер Тејлор. Во следните поглавја од првата глава ги изнесуваме резултататите на некои паремиолошки пручувања во светот (на Буванесвар, на Пермјаков, на Кууси, на Хернади и Стин, на Бригс, на Хонек, на Домингес Барахас, на Сеител, на Киршенблат-Гимблет, на Обелкевич), а потоа се задржуваме на паремиолошки истражувања на италијанските пословици (Конена, Воткеова, Трохтова, Дел Нино, Валини, Мелис, Чирезе), на јапонските пословици (Тошо, Јошијуки, Јанагита, Ории, Канеко, Хаџиме, Шинобу) и на македонските пословици (Величковски, Тоска, Јакимовска).

Во втората глава најпрвин ги анализираме поимите *вредност* и *вредносна категорија,* наведувајќи ги ставовите на разни проучувачи како Шредер, Аристотел, Спиноза, Хоек и Хален, а потоа даваме дефиниции на термините *добро / лошо* и *добар / лош* во главните речници на италијанскиот, на јапонскиот и на македонскиот јазик.

Третата глава ја содржи главната анализа на докторската дисертација посветена на вредносните категории *ДОБРО* и *ЛОШО* во пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик. Главата ја започнуваме со методологија на вредносна анализа на поимите *добро* и

*лошо* во пословиците, во која ја понудува матрицата според која во наредните три поглавја вршиме вредносна анализа на пословиците во трите јазика. Секое од тие поглавја завршува со заклучок за застапените референти и нивната вредносна оценка во пословиците на соодветниот јазик.

Пред да преминеме на заклучокот, приложуваме еден посебен дел кој ги обработува вредносните системи во трите проучувани традиции и се осврнува на некои истражувања во областа на вредностите.

Во Заклучокот од истражувањето ги изнесуваме главните резултатите до кои дојдовме во нашето истражување.

Во завршните поглавја од трудот приведуваме и соодветна научна апаратура: библиографија, библиографија на користени извори, анекс и индекс на обработените пословици во трите јазика.

## 1.1. НАЗИВОТ *ПОСЛОВИЦА* И ДРУГИ СРОДНИ НАЗИВИ

Пословиците, со оглед на тоа што претставуваат народни говорни единици односно единици без познат автор, имаат далечно потекло. Нивната употреба во писмена форма и особено нивното запишување датираат од поново време од историскиот развој на човекот и човештвото.

Првите записи на пословици, или поточно на мудри мисли или сентенции, потекнуваат од стариот Египет [5] и од Сумер [6]. Во египетската култура тие форми се познати под името *sebayt.* Во почетокот тие претставувале повеќе мудри изреки што требале да бидат пренесени на помладите за да можат да живеат вистински живот. Се смета и дека овие египетски збирки им послужиле и на првите составувачи на *Книгата на пословици* од *Стариот Завет*.

Во старогрчката култура пословиците биле познати под називот παροιμίας. Аристотел пословиците ги дефинира на следниот начин: "*Пословиците се метафори на вид со вид*". [7] Аристотел прави јасна разлика меѓу поимите *пословица, сентенца и максима.* Додека пословицата и сентенцата претставуваат искази кои го искажуваат општото и тоа општото во акциите, дотогаш максимата го искажува поединечното и таа претставува конкретен исказ на конкретна личност. Пословицата и сентенцата се дел од категоријата на γνώμη. [8]

---

[5] За еден од најстарите и најдобро сочувани староегипетски сентенцијални текстови се смета збирката *Подучувањата на Птаххотеп.* Според името на великодостојникот, овој текст се датира дека потекнува од околу 2400 г.п.н.е., меѓутоа, со оглед на некои пасуси од текстот кои навестуваат одредени современи настани, многу научници сметаат дека овие подучувања настанале во периодот на Дванаесеттата династија (од 1983 до 1778 п.н.е.). <http://www.academia.edu/attachments/30544597/download_file?st=MTQ0MjQ3Njg0OSw4NS4zMC44My4yMTMsMzE2ODEwMg%3D%3D&s=work_strip&ct=MTQ0MjQ3Njg1NCw1NjIwLDMxNjgxMDI=>

[6] За најстар подучувачки текст во сумерската култура се смета збирката *Подучувањата на Шуруппаг*, која потекнува од околу 2.350 г.п.н.е.

<http://etcsl.orinst.ox.ac.uk/cgi-bin/etcsl.cgi?text=t.5.6.1>; <http://www.cairn.info/load_pdf.php?ID_ARTICLE=ASSY_099_0013>

[7] "Les proverbes sont des métaphores d'espèce à espèce.", La rhétorique d'Aristote (traduit par Norbert Bonafous), A. Durand, Libraire, 1856, p. 349.

[8] "Ils voyaient dans le proverbe un héritage collectif conforme, formellement, au modèle de la gnômé, tel qu' Aristote le définit dans le livre II de la Rhétorique, à savoir une formule exprimant « non pas les particuliers [...] mais le général; et non toute espèce de

Појавата на терминот *proverbium* произлегува од потребата да се изнајде латински технички термин за означување на комплексна јазична реалност која има голема важност како дел од дискурсот и од литературната комуникација. Усната традиција во пословиците наоѓала извори на *loci communes* како основен инструмент на убедувањето.

Пословиците стануваат предмет на интерес на античките лингвисти во подоцнежниот период. Аристотел е меѓу првите кој пројавува интерес за проучување на пословиците од философска и реторичка гледна точка. Според Аристотел и останатите старогрчки философи, целата античка философија се криела во пословиците. За Аристотел пословицата е инструмент на логиката и на дијалектиката и ѝ служи истовремено и на реториката за стилистичка префинетост. Аристотел во својата *Реторика* тврди дека кратката форма и лесната прилагодливост се основни карактеристики на пословиците.

*Во литературата се споменуваат и други термини кои имаат некои допирни точки со пословицата. Освен погореспоменатите сентенца и максима, кои се јавуваат во интернационалната лексика, можеме да ги наведеме и следните термини:*

- *во италијанскиот јазик ги имааме:* detto, motto, modo di dire, adagio, apoftegma, aforisma, locuzione proverbiale, espressione. *Се работи за формули кои се повикуваат од еден ист сектор на општествената меморија, преку ист несвесен процес и со иста цел да се постигне синтетизирана комуникација по аналоген пат;*

- *во македонскиот јазик, освен терминот пословица, ги имаме уште и термините: поговорка, (мудра) изрека и (пословичен) израз. Традиционално, во македонската провербијална литература се прави разлика меѓу поимите пословица и поговорка, со тоа што поговорката се смета како кратка говорна форма со нецелосна реченична структура за разлика од пословицата.* [9] *Но има и проучувачи кои на терминот поговорка му*

généralité, mais seulement celles qui ont pour objet des actions [...]» (Rhétorique, II, 21, 1394 a). La paroimia ou proverbe était, selon Aristote, une des formes de la gnômé, qui, outre son origine collective et populaire, présentait un caractère didactique.*",* SCHAPIRA, Charlotte: "Proverbe, proverbialisation et déproverbialisation", *Langages*, Volume 34, Numéro 139, 2000, pp. 87.

[9] Сп. Томе САЗДОВ: „ (...) Пословицата обично се јавува како двочлена концизна изрека („Убавина пазар бере, ум куќа врти") која дава суд, заклучок за некого или нешто, додека поговорката е речиси секогаш едночлен афористичен израз, кој не содржи конечен суд, а освен тоа има во вид конкретен, определен случај, додека пословицата повеќе

*придаваат обопштено значење и тогаш тој станува генерички термин кој го покрива и поимот на пословица.* [10]

### 1.2. ДЕФИНИЦИЈА НА ПОИМОТ *ПОСЛОВИЦА*

Тргнувајќи од постоечките дефиниции за пословиците, како и од разните паремиолошки истражувања, што ги наведуваме подолу, ја предлагаме следната дефиниција на поимот *пословица*:

> ПОСЛОВИЦАТА Е МЕМОРИЗИРАНА, РЕЧЕНИЧНА, ИНТОНАЦИСКО-РИТМИЧКА, НЕАВТОРСКА, КОМУНИКАТИВНА ЕДИНИЦА КОЈА, УПОТРЕБУВАЈЌИ ГО ФИГУРАТИВНИОТ ГОВОР, ИЗРАЗУВА ОДРЕДЕН ОБОПШТЕН СТАВ И СЕ КОРИСТИ ВО ГОВОРОТ ЗА ИЗВЕДУВАЊЕ НА РАЗНИ ГОВОРНИ АКТИ.

Во оваа дефиниција се содржат 8 (осум) карактеристики или признаци кои ја прават пословицата да биде тоа што е и да се разликува од другите говорни единици.  Тоа се следните признаци:

1. Пословицата е меморизирана единица.
2. Пословицата е реченична единица.
3. Пословицата е интонациско-ритмичка единица.
4. Пословицата е неавторска единица.
5. Пословицата е  комуникативна единица.
6. Пословицата е фигуративна единица.
7. Пословицата е значенски обопштувачка или типизирачка единица.
8. Пословицата е говорна единица со специфични прагматички функции.

воопштува. Од стилско-формален аспект би можело да се констатира дека поговорката е првиот дел (член) на пословицата. “, *Преглед на македонската народна проза*, стр. 16.

[10] Сп. СПАСОВ, Људмил & ТОПОЛИЊСКА, Зузана & СПАСОВ, Александар: “Опис и класификација на поговорките како автономен семиотичен и јазичен микросистем (врз материјал од збирката на К. М. Петкович)”, *Прилози,* МАНУ – Одделение за лингвистика и литературна наука, Скопје, XI 1, 1986, стр. 6-75.

**1. Меморизираност**. Ова својство ја сместува пословицата меѓу сите оние неслободно-комбинирачки единици кои треба да се репродуцираат во целина во говорот (од зборовите, преку фразеолошките изрази, па сè до гатанките, прашанките и сл.).

**2. Пропозиционалност**. Овој признак ја изделува пословицата во посебна група која се разликува, од нереченичните единици (фразема), од една страна, и од повеќереченичните единици (гатанката, прашанката, вицот и др.).

**3. Интонациско-ритмичка целост**. Овој признак има двојна функција: пословицата содржи, од една страна, одредена интонациско-ритмичка контура која ја изделува од ко-текстот во кој се вметнува, и, од друга страна, ритмичко-интонациските особини на самите составни делови на пословицата (разните фонички фигури), прават од пословицата приемлива, симетрична и запаметлива единица.

**4. Народен карактер.** Преку овој признак пословицата го манифестира своето неавторско потекло, својата блискост до разнитеројави на народниот живот и својата податливост за употреба од страна на разни општествено-професионални групи во општеството.

**5. Комуникациска посебност.** Иако се вметнува секогаш во поширок говорен контекст, пословицата се изделила уште од дамнешно минато како одделна комуникативна единица која поседува посебни семантичко-прагматички, прозодиски и реторички карактеристики, и како таква станала предмет на запишување од страна на паремиографите и предмет на проучување од страна на паремиолозите.

**6. Фигуративност.** Пословицата, заедно со разни други говорни форми, претставува дел од фигуративниот говор кој, во основата, врши пренесување на значењето од една област во друга област. Преку своите прагматички функции во говорот, пословицата се јавува секогаш како фигуративна единица, па дури и кога во нејзината структура влегуваат зборови кои не се употребени со преносно значење. Имено, функцијата на пословицата во ситуацискиот контекст добива секогаш конкретна референцијалност, што само значи дека обопштената пропозициска содржина од пословицата се пренесува на конкретен референт и на тој начин се остварува (барем едно) фигуративно (пренесено) значење на пословицата.

**7. Обопштеност.** Пословицата е еден посебен тип на реченица која означува обопштувачка или типизирачка предикативност. Имено, со тој тип на реченица секогаш се врши предикација која се однесува на сите членови на одредена класа. Така со пословицата *Кај што нема мачка,*

*глувците оро играат,* се врши предикација за односите меѓу мачките и глувците, и тоа не за една посебна или пак за друга посебна мачка односно глушец, туку за сите мачки и за сите глувци.

**8. Ситуациска контекстуалност.** Последната карактерика на пословицата е многу важна за нејзиното функционирање. Имено, токму ситуациската контекстуалност на пословицата ѝ овозможува да се вметнува во најразлични контексти и да врши разновидни функции. Пословицата може да му помогне на човекот да го сфати светот и предметите во него, што спаѓа во когнитивните (сознајни) функции, од една страна, и да стапи во интеракција со светот и со предметите во него, што спаѓа во социјалните функции.

### 1.2.1. Други дефиниции за пословиците

Македонскиот фолклорист **Марко Китевски** ја наведува следната дефиниција дефиниција на пословицата: "*Пословицата често се дефинира* како *кратка говорна формула, најчесто двочлен израз (понекогаш може да има повеќе членови), во кој е одразено некое животно искуство, правило на однесување, некој суд за некое животно прашање или природна појава. Народните пословици, навистина, се употребуваат спонтано како дел од обичниот говор и се применуват во конкретни случаи, со типичното да се повлече конкретното. И бидејќи пословицата ја одразува народната мудрост, таа ги содржи сфаќањата не на поединецот туку на средината, што значи, не е израз на личен став, на лично убедување на поединецот туку израз на колективата рекација на богатите и разновидни текови на стварноста*." [11]

Според **Твртко Чубелиќ** [12], терминот *народна пословица* означува *стегната, духовита, остроумна и сликовита изрека, мисла заснована на животното искуство и потврдена со многубројни случаи и настани во општеството и околу човекот.*

Според тоа народните пословици во своето основно значење претставуваат:

- кратки, стегнати, длабоко осмислени изреки;
- тие соопштуваат заокружен и целосен суд, заклучок или мислење;

[11] КИТЕВСКИ, Марко: "Пословици и поговорки" ***in*** *Фолклорни бисери*, Македонска книга, Скопје, 1988, стр. 26.

[12] Tvrtko ČUBELIĆ, *Narodne poslovice, pitalice i zagonetke*, Zagreb 1975. (цитирано според Марко Китевски: *Фолклорни бисери,* Македонска книга, Скопје, 1988, стр. 27.)

- во нив се иразени забележувања, мисли и ставови за разни прашања и настани од природата, општеството и човечкиот живот;
- тие се извод или последица од некакво значајно искуство или сложен настан.

Ќе ја земеме предвид дефиницијата на поимот *пословица* и од американскиот паремиолог **Бартлет Џер Вајтинг,** која можеби е предолга и неконцизна, но сепак може јасно да се воочи неговата лична и доста филозофска интерпретација на поимот: "*Пословицата претставува израз што, произлегувајќи од народот, го посведочува тоа свое потекло, и во формата, и во реченицата. Пословицата го изразува она што наизглед претставува основна вистина – односно една опшtoприфатена вистина – искажана со еден обичен јазик, којшто сепак честопати е подотеран и проследен со алитерација и рима. Таа се јавува често во кратка форма, но не нужно; таа е обично вистинита, но не нужно. Некои пословици имаат истовремено буквално и фигуративно значење, при што секое е сосема логично (но многу често, тие поседуваат само едно од двете значења). Пословицата треба да оддава почит; таа треба да го носи знакот на древноста, а со оглед на тоа што овие знаци можеле да бидат подложни на фалсификување од страна на интелигентни луѓе, истата пословица треба да биде потврдена на различни места, и во различно време. Во однос на последново барање често сме принудени да се откажеме од него кога се работи за постарата литература, каде што текстовите што нѝ се достапни се нецелосни.*" [13]

Оваа дефиниција е доста амбивалентна и нејасна, но со оглед на терминот што се обидува да го објасни и дефинира (пословицата сфатена како двосмислена изрека која подлежи постојано на разни интерпетации и лични анализи и сфаќања), тогаш можеби оваа дефиниција ѝ прилега совршено.

Францускиот лингвист **Жан-Клод Анскомбр** во својата статија "Пословичната реч и метричките структури" [14] ги разгледува карактеристичните признаци на пословиците, за кои обично се вели дека се сведуваат на следните: Пословицата е:

---

[13] Bartlett Jere WHITING: "The Nature of the Proverb", p. 302. Цитирано според BHUVANESWAR, Chilukuri: "The proverbs and its definition (part I): a ka:rmik linguistic review with a checklist", стр. 9. < https://www.academia.edu/4295188/The_Proverb_and_Its_44_-Definitions_Part_I_A_Ka_rmik_Linguistic_Review_with_a_Checklist >

[14] Jean-Claude ANSCOMBRE: "Parole proverbiale et structures métriques", *Langages,* année 34, n. 139, pp. 6-26. Постулирањето на признаците во вид на дефиниција го извлековме ние од самата статија на авторот.

- Автономна реченична единица;
- Исполнета со подучувачка содржина (прескриптивната вредност на пословиците);
- Израз на општа вистина, којашто се заснова на искуството;
- Кратка, народна (вулгарна според некои автори) и обично метафорична творба;
- Двочлен израз, често придружен со рима и повторувачки елементи чија цел е да го олеснат меморизирањето;
- Древна, и се пренесува верно од колено на колено. Се работи за во суштина усна форма, и од верното пренесување произлегува нејзиниот статус на скаменета форма, како и значителното присуство на архаични структури. Пословиците им припаѓаат исклучиво на една посебна лексика (пословиците треба да се учат напамет).

По едно опширно разгледување на јазичната структура на пословиците, во споредба со други слични јазични единици, Анскомбр ги постулира следните признаци на пословиците: "*Пословиците се автономни, затворени, минимални, општо сентенцијални, априорно типизирачки, ритмички говорни единици, засновани на колективни верувања во форма на непосредни, субјективно осознаени вечни вистини чија значенска структура може да се претстави како*: «*P е аргумент за / имплицира Q*»".

Познатиот американски учебник по лингвистика ***Лингвистика. Вовед во јазикот и во комуникацијата,*** ја дава следната дефиниција: "*Пословиците се традиционални изреки кои имаат затврднатa општа сентенцијална форма, кои упатуваат на општопознатa вистина или на општа мудрост со одредена (рудиментарна) книжевна вредност, кои се употребуваат за да се насочи делувањето, за да се објасни некоја ситуација, или пак за да се предизвика чувство или став.*" [15]

Во ***Кембриџовата енциклопедија на науките за јазикот,*** ја наоѓаме следната дефиниција: "*Хуманитарните науки ги третирааат пословиците како архиви на мудроста за секојдневниот живот. Оваа премиса побудува религиски, книжевни, практични, и културно-фолклорни пристапи кои го користат фактот дека пословиците можат да бидат*

[15] *"*Proverbs are traditional sayings having a fixed general sentential form, alluding to a common truth or general wisdom, with some (rudimentary) literary value, used to guide action, explain a situation, or induce a feeling or attitude.", Adrian AKMAJIAN & Richard A. DEMERS & Ann K. FANNER & Robert M. HARNISH: *Linguistics. An introduction to language and communication* (Fifth Edition), MIT Press, Cambridge, Massachussets – London, 2001, p. 385.

*концизни, да изразуваат морал или поука, да бидат звучно авторитативни, да извршуваат различни прагматички функции (на пр. Поттикнување), и да служат како индиректни* ***говорни акти****, во кои она што е наумено опфаќа повеќе од она што реално е кажано*." [16]

Ќе наведеме и две дефиници од италијански автори:

Првата е дефиницијата за пословица што ја дава **Алдо Габриели** [17] во својот речник на италијанскиот јазик: "*Кратка реченица, по потекло од народот, честопати во стихови со рима и асонанца, која содржи мисла, норма, поука произлезена од искуството*."

Втората дефиниција ја дава **Карло Лапучи** во предговорот на својот голем *Речник на италијанските пословици*: "*Пословицата е кратка реченица, концизна и сентенцијална по форма, произлезена од колективната меморија или пренесена во пишана форма, која искажува вистина извлечена од искуството и претставена како потврда за одредена аргументација, како поткрепа за едно предвидување, или пак како правило или поука што можат да се извлечат од еден факт. Може да биде формулирана во метричка форма или во ритмичка проза. Обично има античка традиција и несомнена распространетост*." [18]

На крај, овој преглед на неколку дефиници за пословицата, ќе го завршиме со познатиот коментар на **Арчер Тејлор** за обидите на паремиолозите да ја дефинираат пословицата. Тејлор вели: "*Дефинирањето на пословицата е премногу тешко за да може да се исплати потфатот; дури и да ги комбинираме среќно во една единствена дефиниција сите суштински елементи и да му го дадеме на секој од нив неговото посебно*

[16] "The humanities treat proverbs as repositories of wisdom about everyday life. This premise motivates religious, literary, practical, and cultural–folklore approaches that capitalize on the fact that proverbs can be pithy, express a moral or precept, sound authoritative, perform various pragmatic functions (e.g., exhortation), and serve as indirect **speech-acts** , in which what is intended encompasses more than what is actually said.", *The Cambridge Encyclopedia of Language Sciences*, 2011, p. 682.

[17] "Breve frase, di origine popolare, spesso in versi rimati o assonanti, che contiene un pensiero, una norma, un'ammonizione dettata dall'esperienza.", Aldo Gabrielli: *Grande dizionario HOEPLI italiano*, 2011 (dizionario elettronico eLexico. com)

[18] "Il proverbio e una frase breve di forma lapidaria o sentenziosa, codificata nella memoria collettiva o tramandata in forma scritta, che enuncia una verita ricavata dall'esperienza e presentata come conferma di un'argomentazione, consolidamento di una previsione, ovvero come regola o ammonimento ricavabili da un fatto. Puo essere formulato in forma metrica o in prosa ritmata. Ha di solito tradizione antica e una certa diffusione.", Carlo LAPUCCI: *Dizionario dei proverbi italiani,* p. IX.

*значење, дури ни тогаш нема да имаме мерило. Една неискажлива особина нѝ кажува дека одредена реченица е пословица или пак дека друга реченица не е пословица. Според тоа не постои дефиниција која ќе нѝ овозможи со сигурност да идентификуваме една реченица дека е пословица.*” [19]

## 1.3. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА

### 1.3.1. Буванесвар за пословиците

Традиционалната поделба на занимавањето со пословици е бинарна: паремиологија и паремиографија. Паремиографијата се занимава со собирање пословици додека паремиологијата [20] нив ги проучува. Обично во науката има стриктна поделба меѓу применета и чиста наука, но тоа не е случај и кај пословиците. Називот *паремиологија* претставува термин кој не ја опфаќа целосната апликативност на пословиците. На пример пословиците заземаат важно место во учењето на културата, во продажбата на облека, на керамика, на подароци, на постери; во ширењето на културни вредности, во психијатријата и во патологијата на развојот на личноста, во иконографијата и во уметноста итн. Дури и употребата на пословиците во образованието не е доволно истражена, како и нивната употреба во политиката. Од оваа гледна точка, паремиографијата се занимава со општа и специјализирана колекција на пословици а аналогно на тоа теориската или чистата паремиологија се занимава со основниот научен аспект на пословиците, додека применетата паремиологија со применетиот научен аспект (Буванесвар, 2011: 36). Целата дисциплина може да се нарече *провербиологија*. На тој начин, според Буванесвар, формалните, функционалните, когнитивните и социо-психолошките аспекти на пословиците може да влезат во доменот на теориската паремиологија, а учењето за

---

[19] *«The definition of a proverb is too difficult to repay the undertaking ; and should we fortunately combine in a single definition all the essential elements and give each the proper emphasis, we should not even then have a touchstone. An incommunicable quality tells us this sentence is proverbial and that one is not. Hence no definition will enable us to identify positively a sentence as proverbial.* ». Taylor A.: *The Proverb,* Harvard University Press, 1931, 3 p.

[20] Во македонската наука за јазикот, има лингвисти, кои по углед на руската лингвистика, ги сметаат пословиците како еден вид фразеолошки единици кои се предмет на проучување, заедно со другите фразеолошки единици, на фразеологијата.

нивната апликативност во разни области влегува во применетата паремиологија, додека двете заедно ја сочинуваат дисциплината наречена *провербиологија*. [21]

Досега паремиолозите имале еден дескриптивен и атомистички пристап кон проучувањето на пословиците и не ги опишувале од холистичка перпсектива. На пример има доста записи за фигуративноста, за синтаксата, за значењето и за употребата на пословиците, но немало една унифицирана теорија за формата, функцијата и значењето на пословиците. Постоечките лингвистички модели како на пример на Блумфилд, на Чомски, функционалниот лингвистички модел на Ферт, и когнитивниот лингвистички модел на Лангакер не ги проучувале подлабоко пословиците.

Мидер е еден од најзаслужните паремиолози во однос на собирањето библиографски единици. Неговото дело се состои од 4 тома, и во нив се запишани 7.368 цитирани референци, иако најголемиот дел од нив се однесуваат на англискиот јазик. Неговата публикација од 2009 содржи 10.000 паремиолошки и фразеолошки публикации од целиот свет од последните два века.

Најголемите англо-американски колекции на пословици содржат провербијални изрази, провербијални споредби, варијанти, и некои велеризми. Сиве овие речници имаат два основни системи на класификација, односно ги распределуваат текстовите по клучни зборови или по теми. Освен овие големи англо-американски колекции, постојат и разни специјализирани колекции кои се фокусираат на низа теми како религија, медицина, време, анти-пословици итн. Кога станува збор за регионалните колекции, во најголем дел единиците немаат верна и систематична транскрипција за дијалектните разлики во изговорот. Исто така проблем со овие колекции е определувањето на самиот регионален карактер. Потешко е да се утврди потеклото на некоја пословица кога нема дефинитивни историски докази што ќе потврдат дека таа пословица навистина припаѓа само на еден регион.

Кога паремиографите ја започнуваат класификацијата, тие имаат пред себе неколку избори: да класифицираат по клучни зборови, по азбучен ред на клучни зборови, по теми или по локација. За овие калсификации Буванесар вели дека не се целосни, односно дека не го земаат предвид јазикот (еднојазични или повеќејазични), јазичното рамниште (формално,

[21] Chilukuri BHUVANESWAR: *Proverbial Linguistics: Theory and Practice in the Ka:rmik Linguistic Paradigm,* 2001, 325 p.

функционално, когнитивно, и културно), типот на медиум преку кој пословицата се користи (од устен до писмен, од говор до книжевност и до медиуми), историјата и варирирањето на самата употреба на пословицата (синхрониски и дијахрониски од аспект на варијации кои се протегаат од фонологија до семантика, до функции итн.).

За сестрано проучување на пословиците неопходен е повеќестран пристап. Така, **формалната лингвистичка анализа** на пословиците се занимава со нивна фонетско-фонолошка, синтаксичка, лексичка и семантичка анализа. **Фонетско-фонолошката анализа** на пример во англофонската паремиологија не е многу застапена. Од библиографијата на Мидер може да се види дека тие трудови содржат најмногу фонолошка анализа како дел од поширока тема а не како централна тематика. Таму има 78 единици со следните наслови: алитерација, асонанца, консонант, дисонанца, емфаза, јамб, интонација, метар, моносилабична, ономатопеа, рима, ритам, вокал и вокална низа.

Што се однесува до **синтаксата**, Мидер наведува голем број референции во неговата библиографија (198). **Лексичката** анализа на пословиците нема голема историја. Ваквата анализа е корисна и за историската лексикологија која помага при избегнување на двосмисленото значење на одредени лексеми. Во доменот на **семантичката анализа на пословиците** Мидер ги спомнува Крикман и Норик. Исто така Вајт има интересна анализа на организацијата на културни модели преку значенската анализа на пословиците. Самиот Мидер се занимава со овој тип анализа и тој вели дека англиските пословици постојано трпат промени за да одговорат на потребите на модерното време.

Метафоричноста на пословиците е уште една област која не е сè уште детално проучена. Има и доста области од функционалната лингвистика што треба подобро да се анализираат за да се разбере подобро суштината на пословиците, како на пример социолингвистиката, етнографијата на комуникацијата, прагматиката, анализата на дискурсот и антрополошката лингвистика.

Во 20 - от век **етнографските истражувања** стануваат популарни, и во паремиологијата се јавуваат истражувачи како Ферт, Херцог, Баракат, Фонтен, Јанка и др. кои го користат овој пристап. Постојат **истражувања на пословиците од областа на теоријата на говорни акти**. Така, Норик се занимава со перлокутивната моќ на пословиците, обработувајќи ги оние перлокутивни акти што се асоцираат со искажувањето пословици, додека Квеси ги анализира аканските пословици од оваа гледна точка.

Сеител ги има анализирано пословиците од **прагматичка гледна точка** и тој го користи етнографскиот пристап во анализата на метафората во пословиците, додека Хасан-Рокем прави обид да ги одреди дискурзивните и прагматичките аспекти на пословиците кои го засилуваат значењето.

Уште една област претставува **дискурзивната анализа на пословиците**. Оваа област проучува како пословиците се користат во конверзацијата и во други области на дискурсот, во пишани и во говорни форми. Анализата на конверзациската размена на пословици од структурална и функционална перспектива може да ѝ даде значајни информации за природата на пословиците. Со оваа област се занимавале Абрахамс, Гибс, Грин и други.

**Пословиците исто така претставуваат културна пракса** и како такви имаат многу заеднички аспекти со културата на дадена заедница. Содржината на судот во пословиците е огледало на општествените практики во таа заедница. Луѓето што користат пословици всушност ги коментираат социјалните постапки во таа заедница и на тој начин ја покажуваат социо-културната рамка на самата заедница. Анализата на провербијалната содржина е вредно средство за анализарање на култури и одгатнување на начинот на кој самите пословици се раѓаат и употребуваат. Но и овој вид анализа, кој утврдува дека пословиците се индикатори на различни практики, не треба да се следи слепо и да се прават незасновани генерализации за одредено општество. Самиот Мидер вели дека пословиците до одредена мера ги рефлектираат трендовите и ставовите на разни општествени класи во различни историски периоди. Сепак пословиците имаат две страни: содржинска и изразна.

Уште една продуктивна област за паремиолошки истражувања е **употребата на пословиците во книжевноста.** Неколку британски и американски автори се занимавале со оваа тема, меѓу нив имало и драматурзи, поети, романсиери итн. Само за делата на Шекспир има низа публикации од автори како Вилсон, Смит и Дент, а Мидер пак посветува цели секции за пословици во американската книжевност во многу свои трудови.

### 1.3.2. Григориј Пермјаков за пословиците

Рускиот паремиолог и фолклорист Пермјаков ги има проучувано, меѓу другото, и пословиците и има дадено голем придонес во структуралната паремиологија. Неговиот приод во однос на пословиците е повеќестран, што значи дека пословиците треба да се проучуваат од повеќе

агли: 1. како јазични единици тие се предмет на лингвистичка анализа 2. како означувачки единици тие се предмет на логичко-семиотичка анализа 3. како фолклорни единици пословиците содржат реалии и тие се предмет на проучување на реториката. Дефинирајќи ги пословиците и пословичните изрази како "*знаци на ситуации или на одреден тип на односи меѓу предметите*", Пермјаков вели дека тие треба да бидат проучувани од логичко-семиотичка гледна точка. [22] Тргнувајќи од ситуациите што се претставени во пословиците, Пермјаков воспоставува 4 големи групи што тој ги нарекува логичко-семиотички архи-инваријанти: 1. Првата група претставува модел на односите меѓу еден предмет и неговите особини 2. Втората група претставува модел на односите меѓу предметите 3. Третата група ги моделира односите меѓу особините на предметите кои зависат од односите меѓу самите предмети и 4. Четвртата група ги моделира односите меѓу предметите во зависност од тоа дали тие поседуваат определени особини. Во својата понатамошна анализа, Пермјаков ги групира првата и втората група, од една страна, и третата и четвртата група, од друга страна, така што во крајна анализа, според Пермјаков, сите постоечки пословици можат да се поделат во две големи групи со по две подгрупи на логичко-семиотички архи-инваријанти.

Незадоволен сосема од логичко-семиотичката класификација, Пермјаков констатира дека постојат пословици со иста логичко-семиотичка структура кои поседуваат различно, специфицирано значење. Токму затоа, Пермјаков го воведува и критериумот *тема на пословицата*, кој зависи од карактерот на самите предмети претставени во пословиците. Критериумот *тема* е претставен преку тематски парови кои се распоредени во основните логичко-семиотички типови. На тој начин, врз основа на 78 **предметно-тематски парови**, распоредени во 4 групи, Пермјаков има обработено околу 12.000 пословици на источните народи. [23]

### 1.3.3. Мати Кууси за пословиците

Големиот фински паремиолог и фолклорист Мати Кууси е еден од двајцата паремиолози, заедно со Григориј Пермјаков, кои ги воспоставиле првите системи за меѓународна класификација на пословиците. Кууси го

[22] PERMYAKOV, G. L.: From proverb to folk-tale. Notes on the General Theory of Cliché, стр. 20.

[23] ПЕРМЯКОВ, Г. Л.: Пословицы и поговорки народов Востока. Систематизированное собрание изречений двухсот народов.

нарекува тој систем *Меѓународен систем на типови пословици* [24], по углед на меѓународниот систем на типови народни приказни [25]. Тргнувајќи од веќе предложениот систем на типови пословици од страна на Пермјаков, Кууси смета дека тој систем не е универзален, дека содржи инваријанти кои се преклопуваат, дека не прави јасна разлика меѓу особини на предметите и самите предмети, што резултира со сврстување на слични пословици во сосема различни групи и различни пословици во блиски групи, дека се потпира многу на површинската структура на пословиците, дека корисниците на тој систем тешко може да пронајдат во него одредена пословица, и дека сето тоа го навело Кууси да предложи свој систем за меѓународна класификација на пословиците. Во тој систем за основни категории ги предлага семантичките оски: ЕДНО – ДВЕ (ПОВЕЌЕ) или ЕДНО – ЦЕЛО. Се гледа дека овие категории се навистина општи и можат потоа да се специфицираат за полесно да ги опфатат многубројните пословици од целиот свет. Делото на Кууси го продолжи неговата ќерка Outi Lauhakangas, која изработи база на пословици од голем број јазици од целиот свет, во која пословиците се подредени според класификациския систем на Кууси. [26] Пословиците се класифицирани во 705 типови, додека електронската база содржи 13 главни теми, кои содржат 52 главни класи, кои содржат 325 подгрупи на пословици. [27]

### 1.3.4. Хернади и Стин за пословиците

Во нивната статија под наслов "Трополошки предели на паремиите: интердисциплинарен патепис" [28], Хернади и Стин ги разгледуваат пословиците од една когнитивна перспектива. Со оглед на тоа што не постои сеопфатна и општоприфатена дефиниција за пословиците, тие нудат една минимална дефиниција која би можела да ги задоволи основните барања на паремиолозите. Таа е следната: *пословиците се кратки, меморизирани, и интуитивно уверливи формулации на општествено потврдени*

[24] KUUSI, Matti: "Towards an International Tape-system of Proverbs I", 1972.

[25] The Types of International Folktales <http://oaks.nvg.org/uther.html>

[26] *The Matti Kuusi International Type System of Proverbs* <http://lauhakan.-home.cern.ch/lauhakan/cerp.html >

[27] Во Анексот од нашиот труд ги принесуваме страниците на кои е предаден индексот на типовите пословици.

[28] Paul Hernadi and Francis Steen: "The Tropical Landscapes of Proverbia: A Crossdisciplinary Travelogue", *Style* 33. 1, (Spring 1999), pp. 1-20. < http://cogweb.ucla.edu/-Culture/Hernadi_Steen_99.html>

*совети*. [29] Тие играат улога на мал прирачник за луѓе во неволја кога мора да се донесе некоја одлука. Тие изразуваат моралност што му одговара на обичниот човек. Тие се претпазливи и конзервативни во сугерирањето на златната средина. Хернади и Стин го претпочитаат терминот ‘совет‘ повеќе од ‘мудрост‘ кога станува збор за пословиците, бидејќи тие ги гледаат провербијалните правила како извор на стратегии за мислење и однесување а не како безвременски вистини. Овој поглед е подржан од фактот што постојат многу контрадикторни пословици едни сzо други. Пословиците биле собирани од разни култури, всушност може да се каже дека не постои култура или цивилизација што немала пословици. Хернади и Стин тврдат дека провербијалната мисла е присутна кај човештвото веќе две илјади или повеќе генерации (секоја од 30 години). Способноста за создавање, паметење и кажување пословици, па според тоа и за ефикасно пренесување на насобраното искуство, била можеби една од адаптабилните предности што целосно развиениот човеков јазик им ја предал на своите рани корисници.

Со ширењето на писменоста и книжевноста, во конкуренција со усните подучувања од типот на пословици влегуваат и пишаните жанрови како на пример лични прирачници или пак религиозни или секуларни прирачници за самоподобрување. Но дури и првите инстанци на рачно пишување (студентски прибор за вежбање) наместо да ги загрозат пословиците, тие само ја засилуваат нивната повеќемилениумска циркулација присутна во усното творештво. Плакети, изгравирани мота, везени шалови, дневници, писма, ракописи и друго се сведоштво на потребата да се запише провербијалната мисла.

Хернади и Стин ја нагласуваат потребата да се разликуваат две основни седишта – локации на пословиците: тие живеат во умот на човекот но и циркулираат низ општествата. Додека менталното постоење на пословиците ги ситуира во умот, циркулаторното постоење ги ситуира во колективната свест на дадена култура или супкултура. Авторите исто така го поставуваат прашањето кој е тој фактор што ги прави пословиците толку лесно запаметливи, и доаѓат до заклучок дека главниот фактор е присуството на прозодични средства. Некои средства се фонички (како на пр. алитерација) а други се синтаксички (како на пример реченични паралелизми). Овие два феномени се исто така типични за приспивни и детски песни и други поетски жанрови, и дури потсетуваат на повторувачката синтакса на мали деца или на ментално попречени лица. Токму заради тоа

[29] “Proverbs are brief, memorable, and intuitively convincing formulations of socially sanctioned advice”.

Хернади и Стин претпоставуваат дека корисниците на пословици можат многу лесно да се сетат на нив бидејќи не претставуваат никаква физиолошка потешкотија за изговор. Имајќи го тоа во предвид, може да се каже дека типичниот процес на групирање на акустичните шеми на нашиот говор во нешто што има значење и смисла би било ментално посложено отколку процесот на организирање според некоја рутина или музичко повторување. Благодарение на нивната фонемска и семантичка запаметливост, пословиците ја репродуцираат својата вербална структура поверно отколку други типови на усни творби. Структурата на бајките и вицевите може порадикално да се смени од едно кажување до друго, додека пак пословиците го задржуваат редоследот на зборови во стабилна форма, иако нивната емотивна и когнитивна функција секогаш зависи од менталната и од општествената средина. На тој начин, пословиците што потекнуваат од усната традиција ја антиципираат онаа карактеристика на тивка културна трансформација во писмените општества каде што некои текстуални средства остануваат константни, додека концептите и емоциите што ги придружуваат претрпуваат радикални промени со текот на времето. Со други зборови, усно пренесените пословици имаат два аспекти: од една страна се однесуваат како пишан текст со долготрајна вербална стабилност, а од друга страна носат променливо културно значење.

Провербијалниот совет треба да биде интуитивно убедлив без да може да се користи со долго аргументирање, додека пак когнитивната моќ на аналогијата што се манифестира преку метафората и некои други тропи честопати е многу корисна во тој поглед. Хернади и Стин го користат терминот ‘Фолк-философија‘ односно народна философија за да ја опишат содржината на пословиците. Таа фолк-философија се занимава со човековиот свет во кој доминира ‘фолк-психологијата‘ и ‘фолк-социологијата‘. Уште една причина зошто пословиците се толку прифатливи за употреба е фактот што користат силни аналогии меѓу различни концепутални домени со помош на кои се создаваат изведувања. Таканареченото блендирање (мешање) на повеќе домени може да постигне силен и забавен ефект. Оваа интегративна функција на пословиците не е ограничена само на фигуративното блендирање на повеќе когнитивни домени. Со тоа што има обид на сила да се промени некој наш став или однесување, пословиците допираат до емотивните и конитивните сфери на нашата свест. Нивниот интегративен потенцијал стигнува до самата структура на човековата свест каде когницијата, емоцијата и волицијата ја губат меѓусебната врска. Иако пословиците претставуваат, во формален поглед, асертивни или директивни говорни акти, тие не само што опишуваат или препишуваат одредени делувања, туку, секундарно, и апелираат до нашите основни

убедувања и верувања, чувства и желби од каде што произлегуваат нашите посложени светогледи, ставови и планови.

Хернади и Стин тврдат дека пословиците ја зголемуваат ефикасноста на човековата когниција, емоциите и волицијата со тоа што помагаат да се насочат менталните и комуникативните процеси преку кои нашите верувања, чувства и желби се артикулираат и се споделуваат во заедница чиј опстанок зависи од општествено-потврдени индивудални одлуки. Пословиците решаваат тековни проблеми што се појавуваат, и истите нѝ нудат едно кратко, запаметливо интуитивно убедување за да следиме општествено потврдени рамки. Тие се компактни пакети на информации чија цел е да се одреди начинот на кој гледаме на одредена ситуација и да заземеме одреден когнитивен став. Дали ова значи дека пословиците играат улога на средство за општествена манипулација? Хернади и Стин велат дека се токму тоа. Без разлика дали се работи за оние пословици запишани на Сумерските керамички табли или Библиските списи, тие со векови служеле за тренирање на моралното резонирање, за одредување на локален сет на предиспозици и за дефинирање на културни идентитети. Употребата на пословици за такви прагматични цели како корегирање, убедување, оправдување или тешење може да се појави во разни форми. Хернади и Стин зборуваат за провербијлната традиција на народот Ананг во југоисточна Нигерија каде што пословиците играат суштинска улога во правните случаи: на пример некои судии во месните судови признаваат дека биле повлијаени од одредени пословици кажани од странките. Во Северна Америка пак пословиците се користат за да се донесе суд за некаков настан, за да се даде совет, да се објаснат и рационализираат минати постапки, или да се критикуваат и фалат други.

Сѐ додека учесниците во дадена провербијална традиција ѝ придаваат својство на практична мудрост, пословицата може да помогне многу за донесување на одлуки кога се наоѓаме во ситуација кога не знаеме како да се одлучиме или пак кога се плашиме дека ќе се каеме за нашата одлука.

Хернади и Стин го поставуваат следното прашање: дали некои од нашите невролошки способности за аналошко размислување се должат посебно на застапената употреба на пословици од страна на нашите предци? Тие мислат дека токму тоа е случајот и дека постојат многу докази за еволутивната важност на провербијалниот совет. Секое општество на овој свет ги има подготвено своите членови со низа лесно запаметливи пословици и разработени културни канали за нивна циркулација.

### 1.3.5. Функциите на пословиците

Пословиците како културно замрзнати текстови на прототипични општествени практики навлегуваат во секој агол од социјалните и културните активности, и го кодифицираат секојдневниот живот во една мрежа на шеми акција-реакција. Со други зборови тие креираат философија на работење и одморање, на смеење и плачење, и на живеење и умирање. Во доменот на домот, пословиците се користат за коментирање, советување, и предупредување во сите области од семејните релации, домашни обврски и растење деца. Во доменот на училиштето, наставникот ги користи како моќни средства за пренесување на општествени норми на однесување и културни вредности. Во канцеларија, и службениците и менаџерите ги користат пословиците за да се договорат и да ги извршуваат своите должности. Во јавната сфера, функционери и политичари ја користат моќта на пословиците за да појаснат, и да ја варираат нивната гледна точка или интерес. Во религијата тие се моќни инструменти за ефективно проповедање. Како жанр, пословиците се мултидимензионални и интердисциплинарни. Тие го наоѓаат своето место во многу области на усните и пишаните медиуми. Во усните медиуми тие се користат во конверзацијата, во јавното обраќање, и во усната литература, додека пак во пишаните медуми се користат и во книжевна форма (поезија, драма, роман) и во други форми како во писма, во социјалната и културната трансмисија, во правото, во психотерпијата, итн.

Во една студија за употребата на пословиците во американската држава Ново Мексико, Бригс (Briggs, 1985) заклучува дека постојат 8 признаци во употребата на пословици:

1. Врзни елементи - Поврзување на пословицата во структурата на говорниот настан;
2. Идентитет на "сопственикот" - Давање на информации од страна на зборувачот за оној (најчесто повозрасен или важен човек) кој ја употребувал таа пословица;
3. Цитирачки елемент - Употреба на одредени глаголи што ја воведуваат пословицата;
4. Провербијален текст - Текстот на самата пословица;
5. Специјални асоцијации – Наведување на специјални асоцијации со кои се асоцира таа пословица;

6. Општо значење и/или хипотетичка ситуација - Давање на општото значење на пословицата или на хипотетичка ситуација во која се применува пословицата;

7. Пертинентност на контекстот - Експлицитно изнесување на начинот на кој пословицата важи за конкретната ситуација;

8. Валидирање – Изнесување суд за валидноста на пословицата.

За функциите на пословиците исто така говори Хонек, и тој ја елаборита когнитивната теорија за разбирање на пословиците. Според оваа теорија, пословиците произлеуваат од универзалното човеково знаење за идеали, стандарди и норми, кои делуваат како референтни точки при евалуирањето настани. Овие референтни точки се интуитивни форми за совршенство, додека културите, според Хонек, развиваат идиосинкразиски јазични средства за изразување на совршенството (Honeck, 1997: 35). Токму фокусот на когнитивниот пристап е менталната позадина на создавањето на пословици, на менталната репрезенатација на пословиците и на фазите низ кои минува човечкиот ум за да стигне до нивното разбирање. Исто така, предмет на интерес на овој пристап е начинот на кој пословиците ги категоризираат настаните и прагматичките функции што ги извршуваат. За когнитивниот пристап, пословиците мора да се апстрахираат од нивните културни позадини за да можат да се разберат во разните манифестации и улоги во различни култури. Според тоа, когнитивниот пристап го зазема универзалистичкиот став дека менталните структури и процеси на хомо сапиенс можат да се објаснат врз база на истите теориски принципи.

Хонек и Киблер (1984) се обиделе да потврдат неколку аспекти од теоријата за концептуалната основа на разбирањето на пословиците. Според оваа теорија разбирањето на пословици се одвива сериски или во фази:

1. сфаќање на буквалното значење;

2. сфаќање дека буквалното значење не го задоволува комуникативниот контекст;

3. употреба на буквалното значење и инференции за да се разбере фигуративното значење;

4. користење на фигуративното значење за разни илустративни причини.

Со оглед на тоа дека пословиците имплицираат контрасти, теоријата вели дека инстанцирањето инволвира аналогизирање или поопшто

речено мапирање на компоненти од фигуративното значење и на кореспондирачки компоненти во одредени контексти на примена. Според стандардниот прагматички модел (Grice, 1975; Searle, 1979), разбирањето на фигуративниот јазик се одвива на серијален начин: најпрво се одвива буквалното разбирање, и откако ќе се отфрли како несоодветно во комуникативниот контекст, тогаш се гради ново фигуративно значење кое користи апсекти од буквалното. Фигуративниот јазик ги користи најчесто средствата како метафора, споредба, идиоми, метонимија и оксиморон (некои автори додаваат и сарказам, иронија, хибербола, литота, и реторички прашања). Фигуративното мислење активира низа концепти, односно кога првичниот концепт ќе се појави, автоматски поттикнува стимулација на други слични или поврзани концепти; честопати таа активација не се одвива на свесно ниво, односно генеричниот контекст на самиот исказ ја условува несвесно употребата на метафората. Џорџ Лејкоф уште во 80 -тите години од минатиот век ја промовираше идејата на метафората како конвенционална и секојдневна – таа претставува несвесно и ненапорно средство за изразување пофундаментален когнитивен начин на креирање одредено искуство.

Една основна карактеристика на пословиците е дека играат компаративна функција меѓу два навидум неповрзани референти. Првичното несовпаѓање ги тера слушателите да направат ментален напор за да ја сфатат пораката содржана во тој исказ, што пак ја поттикнува активацијата на повисок ред способности за размислување што се потребни за процесирање на имплицираното значење. Со други зборови, првичната инконгруенца меѓу контекстот и исказот го алармира слушателот дека се работи за потенцијална пословица, која пак бара друг тип на когнитивно процесирање различно од она потребно за конвенционалниот буквален израз. Когнитивните вештини потребни за процесирање на фигуративни изрази како што е пословицата се познати како вештини на размилување од повисок ред бидејќи тука се активира менаџирањето на повеќе варијабили во контрукцијата на значењето и поголема софистицираност во нивната корелација. Некои од тие вештини, според Домингес Барахас (Domínguez Barajas, 2010: 50), се: 1) апстрактното мислење, 2) реконфигурацијата на симболи, 3) метајазичната свест и 4) метакогницијата. Препознавањето на посебен начин на размислување потребен за процесирање на фигуративни изрази и на специфични функции што ги имаат одредени жанрови во различни општества, овозможува да се локализира интерфејсот на когницијата и на јазикот преку начинот на комбинирање на вештините за мис-

лење дадени со раѓање (способноста за дедуцирање, споредување, и генерализирање) и научените социјални вештини кои нѝ кажуваат кога, како и на кој начин треба да го користиме нашите интелектуални можности.

Сеител (1981) вели дека постои една длабока структура во значењето на пословиците, односно има еден основен начин на којшто тие функционираат. Таа длабока структура може да има повеќе форми во зависност од социо-лингивистичките аспекти. Од когнивистички пристап, Сеител тврди дека начинот на којшто ги разбираме пословиците се заснова врз компаративно мислење. Пословицата претставува аналогија во суштина што ја разбираме преку аналошко размислување и препознавање на симболични асоцијации. Цитирањето на една пословица, според Сеител, претставува презентација на аналогија (Цитирано во Domínguez Barajas, 2010:56). Кога едно лице А му вели на лицето Б "*Три пати мери еднаш сечи*" пред да се донесе некоја важна животна одлука, и А и Б мораат да имаат пристап до два ментални домени, конкретниот и општиот (она што Сеител го нарекува ‘пословична ситуација‘ и социјална ситуација) за да можат да ја разберат споредбата. Социјална ситуација, вели Сиетел, не значи конкретниот социјален контекст во кој пословицата се искажува туку апстрактниот домен на социјални норми и асоцијации преку кои се врши паралела со конкретните замислени референти спомнати во провербијалниот текст. Сеител го корист терминот ‘социјален контекст‘ за да укаже на социјалните фактори (возраст, пол, општествен статус, намера итн.) што ги опкружуваат зборувачите. Сеител понатаму вели дека на референтите на провербијалниот текст им се наметнати културно дефинирани карактеристики кои ја обелоденуваат релацијата меѓу пословичната ситуација и социјалната ситуација (односно релацијата меѓу конкретните референти и апстрактните ситуациски референти).

Според Киршенблат-Гимблет, (цитирано во Domínguez Barajas, 2010:56) пословиците немаат основно значење. Со други зборови, тие немаат само едно значење сами по себе, туку им се придава значење во дадениот дискурс според потребите на соговорниците и нивната конверзациска ситуација. Освен потенцијалното аналошко значење, разбирањето на пословицата е условено и од социјалниот контекст на соговорниците. Во овој конкетст треба да се споменат и функциите на говорот според Роман Јакобсон (1960), кои се во синтонија со социо-дискурзивните функции на пословиците. Јакобсон вели дека говорната размена, или говорниот акт (настан) се состои од 6 фактори, и секој од нив има своја ориентирачка функција во говорната комуникација: испраќач (ја врши емотивната функција), контекст (референцијална функција), порака (поетска функција),

контакт (фатичка функција), код (метајазична функција) и примач (конативна функција). Теориските постулати на Јакобсон за конститутивните елементи на говорната комуникација можат да се гледаат како дисекција на јадрото на формата и на функцијата. Така што, кога пословиците се сметаат за општествено одобрени форми на изразување, теориските постулати на Јакобсон бараат нивната функција да биде разгледана во релација со шесте меѓузависни елементи.

Според историчарот Џејмс Обелкевич (1987) идејата дека пословиците се индикација за ментална и комуникативна софистицираност не е многу прифатена во современето американско општество. Една од причините за ова е што одбивањето на пословиците значи и одбивање на традиционалните погледи и начини на размислување во име на модерниот сензибилитет кој ја поттикнува индивидуалноста и оригиналноста:

"*Пословиците го ставаат колективното пред индивидуалното, стереотипот пред уникатноста, надворешните правила пред самоопределувањето, здравиот разум пред индивидуалната визија...образованите понатаму претпоставуваат дека секој има свое единствено искуство во животот и дека тоа искуство треба да биде изразено со нови зборови во секоја прилика. Да се користат пословици би значело негирање на индивидуалноста и на зборувачот и на слушателот. Од оваа гледна точка, оние кои употребуваат пословици се или јазично мрзливи или со недостиг на оригиналност, при што сиромашноста на јазикот покажува и сиромашност на искуство и сиромашност на имагинација*" (Obelkevich 1987: 65 во Domínguez Barajas: 107).

Според Обелкевич, колективните општествени вредности се рефлектираат во дискурзивните форми кои се одобрени или отфрлени од заедничката интеракција. Ако се согласиме на пример со тоа дека употребата на пословици ја задржува својата популарност врз база на упатувањата на заедничката перпсектива и на искуствената константност, тогаш мора исто така да заклучиме дека опаѓањето на популарноста значи и наплив на вредности што ги прават тие упатувања некомпатибилни со доминантниот сензибилитет. На тој начин кога потпирањето на колективниот, анонимен и индиректен авторитет не се цени, туку се заменува со вредности како иновација, индивидуалност, и транспарентност, можеме да очекуваме исчезнување на пословицата, бидејќи голем дел од основните вредности не се веќе прифатени. Може да видиме како некомпатибилноста на одредени дискурзивни стратегии може да води кон неправедни општествени евалуации кои стануваат дел од културниот комплекс, кој постојано се

менува во колективната свест. Така, важноста на дискурсот, свесноста за неговата употреба и евалуација наеднаш е засилена со вистинските и непосредни ефекти што ги имаат дискурзивните практики во нашите животи.

## 1.4. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА НА ИТАЛИЈАНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ

Сузана Воткеова ги одредува следните карактеристики на италијанските пословици (цит. Трохтова, 2006: 24):

1. Принцип на економичност: јазичната економија на пословиците бара помал напор во артикулација и памтење, и јазичните елементи коишто не се изоставаат во корист на експресивноста;
2. Во италијанскиот јазик членот често се изостава во елиптични синтагми;
3. Римата претставува едно од наједноставните и често употребувани мнемонички средства;
4. Повторувањето на определени зборови служи за да се придаде поголема важност на формулацијата отколку на значењето на пословицата (*Lontano dagli occhi, lontano dal cuore.*);
5. *Бинарноста изразена со опозиција или со контрапозиција (Prima il dovere, poi il piacere.);*
6. Сличната употреба на теми и глаголски форми (кај пословиците се претпочита сегашниот индикатив како не-историско време).

Пословицата претставува посебен случај на скаменета фраза која се карактеризира со ритмички, метафорични и семантичко-прагматички особености кои треба сѐ уште да се проучуваат. Постојат различни степени на скаменетост. Поимот *скаменетост* се однесува, од една страна, на семантичкиот критериум (некомпозиционалноста) а, од друга страна, на синтаксичкиот односно формалниот критериум и на невозможноста да се направат структурални трансформации. Докажано е дека постои цела една серија на степени на скаменетост, или во однос на смислата (некои фрази се потранспарентни од други), или во однос на синтаксата, каде што некои трансформациски процеси се дозволени. Синтаксичката скаменетост се однесува само на неколку структурални елементи на пословицата.

На пример во пословиците со CHI (КОЈ) само базичното јадро е целосно скаменето, и се состои од односната заменка и плус два глагола: *Chi rompe paga.*

На оваа основна форма се додаваат и други, според дислокацијата на можните додатоци, која е доста варијабилна. Овој феномен дозволува да се оддели цела една серија на пословични “блокови”. Можна е и промена на времето или на начинот на глаголот: C*hi fa male male aspetta*. / C*hi fa male male aspetti.*

Мирела Конена (2000:17) зборува за *класи на еквиваленција*. Конена ги групира пословиците во класи на еквиваленција, како што се прави генерално со скаменетите изрази, кои ја претставуваат можноста за парадигми. Варијантите се специфична карактеристика на пословиците и играат основна улога во нивниот опис. Тие модифицираат еден даден модел кој е целосно скаменет во основа, и создаваат од своја страна други модели исто така скаменети. Тешко е да се воспостави ланецот на пословици и да се воочи разлика меѓу оние кои се случајни случаи и оние кои се изведени продуктивно од структурите. Освен тоа, кај пословиците може да се јават и *лексички варијанти :* C*hi ben incomincia è alla metà dell'opera.* = C*hi ben incomincia è già a mezza strada.*

### 1.4.1. Фонични и ритмички елементи на италијанските пословици

*Симетријата се дефинира како систематичен однос меѓу позицијата подмет и позицијата директен предмет или предлошка синтагма. Таа се наоѓа во пословиците на сите нивоа: на метричко ниво како усогласување на акценти, на фоничко ниво како повторување на звуци, на синтаксичко ниво како еквивалентност на структури на клаузите. Пословиците често имаат метрична или барем ритмична симетрија. Се користат многу фонички фигури како асонанца (***S***ott'acqua fame e sotto neve pane.), еуфонија (Carne cruda pare brutta.), алитерација* **(**Carne fa carne, pesce fa vesce.*) и најзастапената фигура* - *римата:* Dell'oca mangiane poca**.** *Други фигури присутни кај пословиците се: повторување* **(***Pane cogli occhi, e cacio senz'occhi, e vin che cavi gli occhi.), контраст на форми* **(***Caffè caldo e anguria fresca.), хијазам* (Mangio per vivere, non vivo per mangiare.)**.**

Пословиците се создадени врз база на симетрична архитектура, во која структурата ТЕМА/РЕМА се ефектуира во предвидлив модел на искажување на општоста (Валини во Трохтова, 2006: 26). Оваа теорија за структурата на провербијалниот текст е подржана и од Јакобсон ("Aspetti linguistici della traduzione" ***in***: *Saggi di Linguistica Generale,* Feltrinelli, 1966, pp. 56-64.), кој зборува за структурата суи генерис на поетскиот текст во која означувачот и означеното, синтагмата и парадигмата, ги губат своите

постојани вредности оставајќи простор за претставувањето. Повторувањето и повторената употреба на елементи на означувачот се потребни за да се разбере пословицата, заедно со промислувањето за буквалната и за метафоричната содржина, за актуалната и за претставената ситуација. Ритамот и симетријата се едни од модалитетите кои, според Дел Нино [30], ги разликуваат пословиците од поговорките, од изреките, од максимите итн. Пословиците се единици создадени врз база на еден урамнотежен модел. Ако исказот го изгуби дел од својот метрички квантитет, постанува нестабилен.

### 1.4.2. Морфосинтаксички структури на италијанските пословици

Пословиците имаат серија на јазични и текстуални карактеристики типични за провербијалниот јазик. Еден од основните феномени на овој јазик е тенденцијата за мотивиран однос меѓу јазичната форма и посочената реалност. Оваа тенденција се манифестира како на синтаксичкото и морфолошкото, така на текстуалното ниво на јазичната структура.

Луиза Мелис ги нарекува пословиците што немаат глагол или други поврзувачки елементи како ‘**елиптични пословици**‘ (Luisa Melis, 1995, op. cit., p. 380. Во Трохтова 45). Овие пословици одговараат на потребата да се пренесе строго фигуративна порака што достигнува највисоко ниво на синтетизираност и краткост: тука всушност може да се забележи на дело експресивната ефикасност заедно со едно високо ниво на јазична економија, карактеристично за провербијалниот израз.

Именската реченица има поголема убедувачка моќ: отстуството на глаголот прави реченицата да се третира како сентенца. Таков пристап кон именската реченица е прифатен од повеќе лингвисти. Граматичката комплетност на именската фраза е подржана и од Де Мауро [31]: ‘една иста синтагма може да има или да нема функција на предикатив во зависност од интонацијата со која се изговара: овој факт покажува дека предикацијата не се остварува само од морфосинтаксички структури.

[30] Del Ninno Maurizio: "Proverbi", *Enciclopedia Einaudi*, 1980, vol. 11, p. 396, Einaudi, Torino (цитирано според Трохтова, 2006: 28).

[31] De Mauro T. & Thornton A. M.: "La predicazione: Teoria e applicazione all'italiano", ***in***: *Linguistica e antropologia.* Atti del XIV Congresso Internazionale di Studi. Lecce 23-25 maggio 1980, Bulzoni, Roma, 1980, pp. 414-415. (цитирано според Трохтова: 45).

Чирезе забележува дека иако разните типови на пословици изгледаат слични од формална гледна точка, тие всушност претставуваат различни нивоа на граматичка комплетност. Да споредиме два провербијални примера:

*1. Buon vino, fiaba lunga.*

Се работи за една универзална афирмативна пропозиција бидејќи тврди дека секој тип на вино е долга бајка. Од синтаксичка гледна точка оваа реченица е составена од подметот *вино* со атрибутот 'добар' што се претставени од категоријата имиња. Реченицата нема копула (таа се подразбира). Граматичката функција останува, иако не е експлицитна или вербализирана; и двата дела на именската реченица се составени од исти структурни елементи – по две именки и два атрибута.

2 *Latte e vino, festa di rigatino.*

Во вториот случај забележуваме исто така елипса на копулата или остуство на глаголски прирок. Но во фразата го има и додатокот *di rigatino*. Присуството на додатоци или атрибути во реченицата не е потребно за фразата да опстои граматички, што не е случај за подметот и прирокот. Последните две може целосно да се подразберат како што е случајот со копулата.

Именските фрази се од особено значење за провербијалниот текст. Фактот што се користат во говори од ниско социо-културно ниво, и во сегментирани структури или заедно со анаколути, овој феномен може да се каже дека е карактеристичен за пословиците.

Во групата на елиптични реченици без глагол може да се подведат и речениците со групата *meglio ... che*. Оваа структура се смета за периодична и фиксна структура кај пословиците. Може да се забележи една бинарна форма во опозиција:

*Meglio fumo di cucina che vento di marina.*

Во однос на **конструкцијата тема/рема** се разликуваат два типа на провербијални структури:

1. Пословици што се состојат само од една реченица, кадешто темата соодветствува со именката и ремата со глаголскиот прирок: *Il vino parla.*
2. Пословици со сложени реченици, што може да се анализираат во два елемента: првиот претставува една или повеќе зависни рече-

ници што ја вршат функцијата на тема, додека вториот дел се состои од една или повеќе главни реченици и ја врши функцијата на рема. Првиот елемент обично е изразен со една или повеќе односни реченици со номинална функција:

| | ТЕМА | РЕМА |
|---|---|---|
| *1.* | *Chi mangia la ricotta,* | *va lento.* |
| *2.* | *Chi va a dormire senza cena,* | *perde legna.* |
| *3.* | *Chi non beve in compagnia,* | *muore da solo.* |
| *4.* | *Chi beve al boccale,* | *beve quanto gli pare.* |

Најчесто односната заменка се јавува во протазата, но има и случаи каде може да се забележи chi во аподозата, како што е во следниот пример: *Assai digiuna chi mal mangia.*

Во групата пословици - сложени реченици влегуваат и пословиците со **временска клауза воведена од QUANDO**, којашто може да се јави на разни места во реченицата:

1. quando …/ …

*Quando Bacco trionfa, il pensier fugge.*

2. . …/ quando

*Il pesce va mangiato quando è fresco.*

3. …/ quando …/…

*Amor che nasce di malattia, quando si guarisce passa via.*

На синтаксичко ниво, во однос на зборордот на елементите на реченицата, можни се и **структури со маркиран зборород** и тоа:

1. **Дислокација на лево** - директниот предмет се поместува налево:

*Pane bagnato nell'acqua, neanche il cane lo mangia.*

Структурата изгледа дека е површно врзана заради присуството на заменката што го поврзува првиот елемент со вториот. Заменското повторување претставува карактеристика на народниот италијански јазик. Во

овие случаи повторувањето на заменката има кохезивна функција на зацврстување на тематско-рематската структура.

Синтаксичката конструкција на дислокација се совпаѓа со првиот од двата члена на двочлената структура. Во случај на монофразни (што се состојат само од една реченица) пословици, дислоцираниот елемент може да биде било кој тип на синтагма односно именска, предлошка, прилошка итн.

Дислокација на директен предмет без предлог:

*I fatti della pentola li sa il coperchio.*

**Топикализацијата** се смета за феномен на говорниот јазик. Во пословиците се манифестира како бинарна структура воведена од предлошки или прилошки изрази. Се работи за додатоци за место, време начин и др., кои играат улога на просторно-временски координатори на одреден настан, или како прилошки додаток за начин. Нивната функција е да ја стабилизираат просторната или временската рамка за која нешто се кажува.

*A mangiare e a bestemmiare, tutto sta nel cominciare.*

*Per cattivo pane non si muore di fame.*

2. **Сегментираните реченици** ја делат немаркираната реченична структура на две реченици со следниот распоред: копула + фокален елемент + che + остатокот на реченицата. : *È il brodo della scodella che fa la guancia bella.* Основниот услов за употреба на сегментирани реченици е информацијата што се содржи во исказот да биде на предвидливо место.

### 1.4.3. Семантички карактеристики на италијанските пословици

Некои автори разликуваат два фундаментални типа на пословици: *нормативни* и *констатациски*. Нормативните пословици содржат норми на однесување што треба да се почитуваат (*Vino vechio e olio nuovo.*), додека констатациските пословици изразуваат однос на помирување со неволјите во животот (*Tutta la settimana polenta e chiodi e la domenica tabacco da bere.*).

Од своја страна, Дел Нино, во веќе спомената статија, разликува три нивоа на пословици според степенот на интензитет на нормата:

1. *заповедна норма (заповеда определено однесување или изразува должност): Si deve mangiar per vivere, non vivere per mangiare.*

2. *насочувачка норма (сугерира, тука спаѓаат пословиците што изразуваат претпочитање): Meglio porco che pesce.*
3. *индикативна норма (нормативната вредност е имплицитна, значењето е фигуративно): Non si campa d'aria.*

### 1.5. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА НА ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ

Науката за пословиците била дел од научните истражувања во Јапонија од многу одамна, и собирањето на пословици започнува уште со доаѓањето на кинеската култура во 7 век пр.н.е. Во споредба со европските паремиолози, јапонските истражувачи значително повеќе се бавеле со паремиографија отколку со паремиологија, а доказ за тоа е навистина големиот број на збирки пословици издадени во изминатите 100 години. Најголемата енцоклопедија на пословици досега направена во Јапонија е таканаречената 故事俗信ことわざ大辞典 (Koji zokushin kotowaza daijiten) односно *Голема енциклопедија на историски факти/народни верувања/-пословици*. Оваа енциклопедија брои околу 43.000 точки, од кои некои датираат уште од времето на античка Кина, а некои пак се донесени од Западот. Околку 250 точки се однесуваат на народни верувања и некои историски факти, додека останатите точки се пословици. Ние го користевме токму овој извор за нашето истражување бидејќи претставува јадро на народното творештво во Јапонија. Точките се подредени по азбучен ред, но исто така и тематски (се зема како главна единица првиот збор со којшто започнува пословицата.) Оваа енциклопедија е издадена во 1982 година во Токио од авторот/собирач 尚学図書 **Шогаку Тошо.**

Јапонските паремиолози исто така се занимавале и со преведување и споредување на пословиците со европските јазици, и таков пример е збирката ことわざの泉 (Kotowaza no izumi), која носи и три други наслови: Fountain of japanese proverbs/ Brunnen japanischer sprichwöorter/ Fontaine de proverbes japonais, односно *Извор на (јапонски) пословици.* Оваа збирка, направена од **Таици Такашима** во 1981, содржи јапонски пословици со еквиваленти на англиски, германски и француски јазик, и тие се подредени по азбучен ред според латинската азбука.

Јапонските паремиографи честопати издавале збирки со пословици на одредени теми, како што е *Енциклопедија на пословици со животни* од **Шуџи Такахаши** од 1997. **Даиго Јошијасу** пак во 1985 ја пишува енциклопедиајта за пословици поврзани со здравје. Овие пословици се

класифицирани семантички, односно по деловите од телото или одредени човекови болести како висок притисок, настинка, грип итн.

**Мацуно Мичио** во 1985 г. ја издава книгата *Културна антропологија на пословиците,* кадешто анализира околу 40 познати и чести пословици во јапонскиот јазик, но исто така ги дава и нивните еквиваленти (онаму кадешто има) на англиски, француски, германски, италијански, шпански, и руски јазик, а со некои прави споредба и со пословици од латински и старогрчки јазик. Мичио тргнува од премисата дека голем број пословици потекнуваат од античката кинеска култура и дека како што латинските пословици имале големо влијание со векови, така и кинеските влијаеле не само на јапонските, туку и на латинските и старогрчките. Мичио го прецизира изворот за секоја пословица и секој нејзин еквивалент, нешто што навистина ја прави оваа збирка интересна и невообичаена.

Многумина автори пак при собирањето на пословици не се занимаваат со преводни еквиваленти, ниту ги класифцраат пословиците по азбучен ред или по клучен збор, туку бираат пословици што им се допаѓаат лично и ги анализираат од повеќе аспекти. Тоа може да биде од етимолошка гледна точка, од историска, од значенска, од структурна, или од функционална гледна точка. Таков е, на пример, **Шиншо Иванами**, автор на *Мудроста на пословицата* ことわざの知恵 (Kotowaza no chie). Иванами го објаснува значењето на секоја пословица посебно, и неговата збирка се состои од често користени пословици. За пример ќе ја земеме пословицата[善は急げ] (Zen ha isoge.), со буквално значење *Доброто побрзај го!*, а со преносно значење ‘Железото се кова додека е жешко‘. Иванами ја анализира оваа пословица и од будистичка гледна точка, односно според него суштината е дека човекот треба да ги препознае сопствените среќни денови и соодветно да реагира за да не се испушти шансата што нѝ ја дава Буда. Ако ја пропуштиме, тогаш автоматски си правиме лошо, и затоа и така гласи пословицата – доброто побрзај го.

Авторот **Мичитаро Тада** во својата книга *Пределот на пословицата* ことわざの風景 (Kotowaza no fuukei) зборува за значењето на играта *ироха карута* いろはがるた, односно Карти Ироха во зацрвстувањето на традицијата на пословиците во јапонското општество. Се работи за игра со 96 карти од кои 48 се со пословици напишани со фонетската азбука хирагана, а останатите карти содржат илустрации на напишаните пословици како и првот слог со којшто започнува пословицата. Целта на играта е набрзина да се идентификува соодветниот пар од картите што ја содржат

напишаната пословица и нејзината илустрација, и тој што прв ќе ја земе картата победува. Оваа игра потекнува од 17 от век и служи во суштина за едукација на помали деца. Во исто време децата ја учат азбуката и учат за своето народно творештво.

Еден автор којшто, освен со собирање и објаснување, се занимавал со пословиците и од паремиолошка гледна точка е авторот **Анада Јошијуки**. Во 1982 г. Анада ја издава книгата *Психологија на пословицата* ことわざ心理学 (Kotowaza shinri-gaku) кадешто го анализира односот меѓу пословицата и човекот, и нејзиното место во секојдневието на човекот. Според Анада, постојат повеќе од 100.000 илјади пословици во јапонскиот јазик и тие имаат примена во секоја сфера од човековото постоење. Анада ги класифицира пословиците според нивната примена во човековиот свет. Според него, со текот на растењето, младиот човек несвесно добива идеја за вредностите во даденото општество од кое е дел, и во таа размена на тенденции и обрасци на однесување, пословиците играат значајна улога. Во процесот на индивидуалното расудување во рамките на релациите човек-општество и човек-природа, пословицата исто така игра суштинска улога со тоа што му дава на човекот прирачник за коректно однесување во рамките на општеството/институцијата. Анада ја нуди следната класификација:

1. Пословици за природата;
2. Пословици за социјалниот живот;
3. Пословици за меѓучовечките односи;
4. Пословици за верата;
5. Пословици за занимањата (риболов, шумарство, лов);
6. Пословици за стадиумите на човековиот живот (раѓање, растење, брак, умирање);
7. Пословици за секојдневниот живот (облека, храна, дом);
8. Пословици за лично расудување;
9. Пословици за народно верување.

Анада во текот на своето истражување пронашол околу 90 библиографски единици за збирки на пословици во библиотеката на Парламентот на Јапонија. Анада забележал дека речиси сите збирки содржат пословици класифицирани по азбучен ред (по првите слогови на хирагана). Исто така со значењето на самите пословици авторите даваат и варијанти во јапон-

скиот јазик, еквиваленти (најчесто на англиски јазик), изворот на пословицата. Анада исто така критикува неколкумина автори кои покрај основното значење додаваат и подолги субјективни интерпретации на пословиците, нешто што може да биде штетно за паремиологијата. Анада особено ги критикува семантичките класификации по клучни зборови бидејќи не се целосни а ниту објективни. Според Анада, речиси е невозможно да се направи семантичка класификација којашто може систематски да опфати повеќе од 100.000 пословици и да ги распредели по некој научен и објективен редослед.

Анада всушност се обидува да го пронајде суштинскиот ‘јапонски карактер‘ преку пословиците, преку таканаречената ‘генетска психологија‘ на пословиците. Тој ‘јапонски карактер‘ го споредува со концептот за личност, темперамент, карактерна црта. Преку дејствијата што се опишани во пословиците кои се повторуваат и претставуваат константа во карактерните тенденции, тој се обидува да пронајде кохерентност во однесувањето на луѓето за да донесе одредени заклучоци и да го фиксира тој јапонски карактер. За да ја постигне таа цел, Анада го разгледува проблемот на дихотомијата меѓу психолошка желба и општествена желба. Неговата премиса е дека психолошката желба со текот на живеењето во заедницата која санкционира општествено-штетно однесување постанува општествен стандард, и токму во тој стандард може да се пронајде суштината на јапонскиот карактер, кој во суштина е социјален карактер. Анада ја нарекува потребата да се задоволи тој општествен стандард ‘социјална баналност‘, односно процесот на кохерентна тенденција на однесување. Бидејќи тој општествен стандард се заснова врз обичаите и културните навики на даденото општество, социјалниот карактер на индивидуата може да се нарече и ‘културен карактер‘. Како што веќе напоменавме, во процесот на формирање на тој социјален карактер пословицата игра значајна улога. Како единка во дадено општество, човекот преку јазикот, навиките и обичаите учи како да биде функционален дел од таа зедница. Основните психолошки навики (како на пример земање три оброци на ден, миење на лице секое утро), јазичните формули како поздравите, начинот на облекување и ред други, се запишани во народното традиционално творештво, и како такви се пренесуваат од генерација на генерација. Општествените вреднувања се токму тие кои го осигуруваат пренесувањето на овој национален карактер, на начин што обичајот постанува условена акција за индивидуата, која за момент ја отфрла рационалноста или корисноста или личната потреба од таа акција.

Во овој контекст Анада ја дефинира пословицата како ‘*криста-*

*лизирана мудрост произлезена од човековите искуства низ вековите, односно јазична традиција која го изразува општиот и колективен разум на социјалниот живот*‘ (Анада, 202). Пословиците се карактеризираат со директност, едноставност, убедувачка моќ, хумор. Некои пословици со текот на времето претрпеле формални и значенски промени, но најголем дел останале верни на првобитната форма и како такви претставуваат значајно културно наследство. Со текот на времето и со доаѓањето на модерното доба, за да опстанат, пословиците станале подлежни на реинтерпретација и на промени во нивната импликативна вредност. Преку пословиците, Анада вушност се обидува да ја докаже теоријата на Чие Накане за ‘вертикалниот карактер‘ на јапонското општество и за групниот идентитет на јапонскиот поединец.

**Јасабуро Икеда** е еден од оние автори кој од личен интерес има издадено збирка со објаснети пословици наречена *Пословици од секојдневниот живот* 暮らしの中のことわざ (Kurashi no naka no kotowaza), кадешто субјективно ги интерпретира пословиците за секојдневниот живот на човекот. За пример ќе ја землеме пословицата［論より証拠］ (Ron'yori-shouko), со значење ‘Подобро доказ отколку аргумент‘. Пораката на оваа пословица е дека секогаш треба разумот да преовлада во било која ситуација, односно фактите. Во суштина идејата на одреден човек се заснова врз неговата перцепија а не врз даден факт кој е препознаен како таков од повеќемина, и токму заради тоа кога ги изразуваме нашите размислувања подобро е да ги засноваме врз факти и разум отколку врз лични аргументи. Идејата односно изразената мисла не претставува доказ сама по себе, и затоа оваа пословица нѝ советува да бидеме реални и да се засноваме врз факти ако сакаме да убедиме некого.

本と世界のおもしろことわざ (Nihon to sekai no omoshiro kotowaza). Во изданието од 6 книги под наслов *Јапонија и светот на интересните пословици,* претставени се јапонски пословици коишто имаат варијанти во јазици од други земји, и странски пословици кои немаат еквиваленти во јапонскиот јазик. Целта на оваа книга за деца е тие да се запознаат преку пословиците со други култури и да научат за народите и нивните културни обичаи.

Уште еден интересен проект поврзан со пословиците е реализиран од Институтот за превенција на морски несреќи во Цугару, град во префектурата Аомори. Во близина на овој град се наоѓа истоимениот проток Цурагу кој ги дели островите Хоншу и Хокаидо, и токму во овој предел

постојат низа пословици-коментираат за временските услови кои го зафаќаат овој предел, толку многу подлежен на силни ветрови, невремиња и бури. Во овие пословици може да се забележи силниот впечаток што го оставале временските услови на локалното население со текот на времето, и најчесто се работи за пословици кои играат улога на своевидна временска прогноза, или пак насочуваат кон претпазливост кон одредени временски феномени. Исто така анализирајќи го однесувањето на одредени локални животни, пословиците нудат на систематски начин обрасци на однесување и превенција од одредени временски катастрофи. За пример ќе земеме две пословици од оваа збирка. Првата што следи е 雲は風より生ず、雨は雲より生ず (Kumo wa kaze yori shouzu, ame wa kumo yori shouzu.) односно ‘Облаците потекнуваат од ветерот, а дождот потекнува од облакот‘. Следната е 雲は、風の収束によって生じやす (Kumo ha, fuu no shuusoku ni yotte shoujiyasu.) односно ‘Облаците најверојатно се создадени од конвергенцијата на ветерот‘.

Како собирач е познат и фолклористот **Кунио Јанагита**. Јанагита се смета за основач на етнолошките и фолклорните истражувања во Јапонија, а најпознат е по неговата книга *Tōno Monogatari* (*Приказни од Тоно*), село кое се наоѓа во префектурата Ивате. Јанагита творел најмногу во почетокот на 20 - от век и бил добар познавач како на западната така и на источната литература (кинеска и јапонска). Тој исто така се смета за претставник на книжевното движење ‘кокугаку‘ односно национално учење кое уште повеќе го засилило интересот кон традиционалните јапонски вредности и народното творештво. Тој во своите збирки има вклучено народни приказни, легенди, народни верувања и обичаи, кои ги поделил на три категории: 1) материјална култура, 2) јазични уметности и 3) ментални феномени (односно верувања). Во 1935 година Јанагита го основал Minzoku-gaku kenkyūjo, односно Институтот за Фолклорни студии.

Што се однесува до пословиците, најзначајното дело на Јанагита е збирката пословици со назив *Мистеријата и пословицата*, なぞとことわざ (Nazo to kotowaza), издадена во 1976 година. Пристапот на Јанагита меѓутоа не е од паремиолошка гледна точка, туку од фоклорна. Јанагита го насочил својот интерес најмногу на локалните легенди и верувања, и на тој начин ги анализира пословиците како дел од некоја поголема фолклорна тропа карактеристична за одредена приказна или верување. Во однос на пословиците, Јанагита е најзаслужен за додавање на уште точка во дефинирањето на пословициата, односно пословицата како способност. Според

Јанагита, пословиците се користеле како оружје за да се победи вербално соговорникот, и да се повреди емотивно.

**Еиџи Ории** во 1963 година ја издава *Наука за пословиците* ことわざ の科学 (Kotowaza no kagaku) кадешто како претходните автори го анализира значењето на своеодбрани пословици и дава своја интерпретација. За пример ќе ја земеме пословицата [蛇の足より人の足] (Hebi no ashi yori hito no ashi.), со буквално значење 'Подобро нозете на човекот отколку нозете на змијата'. Во суштина, вели Ории, треба да внимаваме на сопствените чекори повеќе отколку на змијата. Како што знаеме змиите немаат нозе, но знаеме дека се движат, и наместо да разговараме за тоа на кој начин се движат и што користат при тоа, има всушност многу посуштествени работи и попрактични нешта што би требало да го одземаат нашето внимание. Додека се занимаваме со небитни теории, практичното, односно нашето секојдневие ѝ бега од раце, и токму од таа последица треба да внимаваме, вели Ории.

Во 1986 на Универзитетот во Мичиган се издадени 12 тома со паремиолошка и паремиографска содржина од страна на ことわざ研究会 (Kotowaza kenkyuukai), односно од Асоцијацијата за проучување на пословици под раководство на **Такео Канеко**. Ова издание може да се рече дека е најголемото достигнување за јапонските пословици од паремиолошка гледна точка, бидејќи содржи најразлична содржина, почнувајќи од формалните па до семантичките карактеристики на пословиците, податоци за минати паремиолошки истражувања и библиографски единици, како и голем број на преведени пословици од јапонски на англиски, француски, германски и други јазици. Во шестиот том, на пример, можеме да најдеме јапонски пословици собирани и запишани рачно и придружени со илустрации, додека осмиот том ја дава секоја јапонска пословица најпрвин буквално преведена на англиски а потоа и придружена од соодветен еквивалент во англискиот јазик. Десеттиот том содржи исто така пословици преведени на англиски со соодветни илустрации, но исто така има и голем број пословици кои потекнуваат од Будистичката јапонска култура. Во единаесеттиот том се содржат само јапонски пословици подредени по азбучен ред, додека дванаесеттиот том содржи повеќе есеи за природата на јапонската пословица, за потеклото, за карактеристиките, итн. Во ова издание се дадени и низа дефиниции на јапонската пословица од неколку истражувачи, а ние ќе ја издвоиме дефиницијата што ја дава **Ониши Хаџиме**: "*Пословицата е скаменет и краток израз чија цел е да искаже една практична вистина за животот на човекот, и едно знаење кое потекнува од*

*набљудувачкото искуство на нашите предци*".

Канеко исто така зборува за суштината на пословицата и за оние карактеристики што ја чинат провербијална единица. Една од нив е уметничката нијанса, вели Канеко, и токму затоа таа честопати била разгледувана како дел од книжевните уметности. Тука спаѓаат и традиционалноста, генеричноста на значењето, применливоста кон многу сегменти од човековиот живот, изразувањето на одредена вистина и непроменливоста на формата низ времето. Канеко ја разгледува и историјата и постанувањето на јапонските пословици, и заклучува дека тие се користеле од дамнешни времиња, а дури и се забележани во 日本書紀 (Nihonshoki), односно *Хроники на Јапонија* напишани во 8 век н.е. Пословиците забележани во оваа книга се најстарите запишани пословици пронајдени досега. Канеко вели дека во оваа книга пословицата игра улога на топографски запис, дури и на историски факт. Во Нара и во периодот Хејан пак, Канеко вели дека како што поезијата се употребувала меѓу членовите на аристократијата како средство за афирмирање на сопствениот статус во општеството, така и пословицата се користела за покажување на сопствените јазични способности. Пословицата, доколку се користи во правиот контекст и со правиот соговорник, има импресивна моќ со својата естетска и содржинска карактеристика, и токму затоа била користена како средство за докажување на сопствената остроумност и книжевно знаење.

Еден од позначајните паремимиографски обиди е збирката направена од феудалниот клан Фукујама во периодот Муромачи, и токму оваа збирка понатаму е проширена за првпат во периодот Едо, и постојано е надградувана и во периодот Мејџи. Според Канеко, интересот во периодите Муромачи и Едо не бил од паремиолпка гледна точка, односно пословиците не се истражувале од научна гледна точка. Науката за пословицата е нешто што настапува подоцна, односно пред самите почетоци на периодот Меиџи кога националното учење за книжевноста се поставува како главна парадигма, и претставниците на ова движење се обидуваат да ги разделат пословиците со кинеско потекло од оние создадени во Јапонија, и од таа причина започнуваат со формална и значенска анализа на пословиците. Пионерот што го отворил патот на јапонската паремиологија е философот Ониши Хаџиме кој прв започнал да се занимава со научна анализа на јапонската пословица. Според Хаџиме, секоја пословица во Јапонија потекнува од една од традиционалните општествени класи во средновековна Јапонија: аристократијата, самураите, свештенството, трговците, или земјоделците.

Канеко, како и другите паремиолози, зборува за проблемите што се јавуваат при класифицирањето на пословиците. Тој самиот ја дава следната класификација по тематски области:

1. астрономија,
2. географија,
3. годишни настани,
4. моралност,
5. религија,
6. меѓучовечки односи,
7. уметност и наука,
8. економија,
9. империјалната фамилија,
10. животни и билки,
11. јадење и пиење.

Самиот Канеко вели дека и неговата класификација е проблематична, бидејќи таа не може да ги смести сите пословици што постојат во јапонскиот јазик, и оттука многу од нив нема да бидат класифициарни или пак индексирани.

Уште еден значаен истражувач од областа на јапонската паремиологија е **Кацуаки Такеда**. Такеда во својата ことわざのレトリック (Kotowaza no retorikku) *Реторика на пословицата* го разгледува секој аспект на јапонската пословица. Како премиса на неговата паремиолошка анализа, Такеда поставува три карактеристики на пословиците како суштински: ситуациската, модалната, и афективната. Според Такеда, *пословицата претставува скаменет израз во форма на формула која сама се изразува како општествен акт*. Тој ја споредува пословицата со секојдневните поздрави што се користат во дадена заедница, како *Добарден!* или *Пријатно!*, со тоа што функцијата на двата општествени акти е различна во суштина. Исто како што мора да имаме знаење и разбирање за да ги користиме тие скаменети поздрави, на тој начин мора бидеме свесни за контекстот, за соговорникот и за говорната ситуација кога корисдитиме пословици.

Ситуациската карактеристика е тесно поврзана и со самата функција на пословицата, односно целта на нејзината употреба. Како што напоменавме, говорникот најпрво треба да направи одредена анализа на ситуацијата, односно на соговорникот, на темата на разговорот, на односите меѓу соговорникот и говорникот, на нивните општествени статуси, и да ја одбере

целта што сака да ја постигне со нејзината употреба. Исто така е многу важно да се избере соодветната пословици во таа ситуација, односно таа треба да соодветствува со својата буквална, но и со својата преносна смисла. Ситуациската карактеристика на пословицата го наметнува прашањето за која цел всушност се користи одредена пословица. Такеда вели дека пословицата се користи или со позитивна афирмација или со негативна. И двете афирмации служат како коментар на дадена ситуација, но негативната афирмација најчесто има критичка, саркастична, и иронична позадина. Всушност иронијата и е една од најчестите примени на пословиците. Позитивната афирмација најчесто има за цел согласување со соговорникот, или пак донесување на одреден заклучок или завршна точка на дадената ситуација или тема на разговор.

**Шоџи Казуаки** дава една интересна забелешка во врска со постанувањето на пословицата. Според Казуаки, раѓањето на една пословица соодветствува со голем настан во историјата на човековите идеи и изуми, и дека таа всушност претставува едно логичко откритие (Цит. во Такеда, 72). Со развитокот на интелектуалната моќ на човекот, вели Казуаки, потребата за изразување на новото откритие или заклучок резултира во пословица. Оттука пословицата сама по себе содржи една сензитивна логика која одговара и на развитокот на науките, се карактеризира со универзалност и емпиричност. Со својата фиксирана и неменлива форма, пословицата го пренесува тој пресврт во човековата свест и е истрајна низ променливоста на времето.

**Оригучи Шинобу**, еден од највлијателните фолклористи и етнолози во Јапонија а воедно и ученик на Кунио Јанагита верувал дека пословицата е израз искажан од устата на боговите, 宣言 (Sengen), односно изјава на боговите. Тука навлегуваме и во она верување дека во зборовите лежи некоја магична моќ од боговите, и дека со изговарањето на одредени зборови се врши некоја магична дејствувачка функција. Овој концепт е централен во националното учење и на религијата Шинто, како и во јапонската митологија а самата појава се нарекува 言霊(Kotodama), односно душа на зборот/јазикот. Меѓутоа поврзаноста на ова верување со божественото потекло на пословиците не е суштински забележено од паремиолозите. Една теорија за потеклото на пословиците која ја делат низа автори е теоријата за 枕詞 (Makurakotoba), односно *збор-перница*. Се работи за реторичка фигура која се користи во јапонската *вака* поезија која претполага употреба на стандардизирани епитети со одредени зборови. Фиксираната фраза игра улога на ‘перница‘ за именката или глаголот што ги опишива, и

оттука го добива и својот назив. Марукотоба како стилска фигура е најзастапена во Манјошу (најстарата колекција на јапонска поезија од 8 век н.е.). Главната причина за употреба на оваа стилска фигура е за да се алудира на стари поезии, и тие се користеле на почетокот на поезијата како вовед. Во суштина јапонските поети го користеле ова средство за да го покажат своето познавање на поезијата, и подоцнежните поети употребувале марукотоба за да алудираат на Манјошу и на своето познавање на поемите. Одредени *марукотоба* сѐ уште имаат значење што го придаваат на зборот што следи, други пак со текот на времето го загубиле своето значење и се користат само декоративно. Бројни автори веруваат дека токму од овие фиксирани фрази потекнуваат одреден дел од јапонските пословици.

### 1.5..1. Структура на јапонските пословици

Јапонската пословица е фиксирана структура со тенденција да биде изразена во бинарна форма. Според Такеда бинарноста на пословиците е суштинска за таа да се разликува од другите кратки зацврстени изрази. Таа содржи два сета на теми од кои втората е обично некаков опис. Но сепак јапонските пословици се јавуваат во повеќе форми. Голем дел се стигнати во Јапонија од Кина како фиксни едниици и останале непроменети со векови. **Првиот тип на пословица** се нарекува 四字熟語 (Yojijukugo) (четири карактери идиоматски споеви) и се состои од четири кинески карактери. Овој тип фраза меѓутоа не поседува секогаш провербијалност, и честопати во своите класификации јапонските паремиолози ги додаваат и оние изрази кои немаат целосна и завршена смисла. На пример пословицата［自業自得］(Jigoujitoku.) буквален превод: Трпење последици. = *Што ќе посееш тоа ќе пожнееш.*, се смета за пословица бидејќи искажува една мудрост и одреден совет за однесување. Додека пак за изразот［電光石火］(Denkousekka) (молскавична брзина), иако има четири карактери не можеме да кажеме дека поседува провербијалност бидејќи не е целосна реченица со завршена смисла и не искажува мудрост.

**Вториот тип на пословица** се нарекува 慣用句 (Kan'you-ku) (идиоматска употреба т.е. идиоматски израз). Таа не е толку кратка како четворокарактерните, но често се појавува во елиптична форма, најчесто со изоставен глагол. Како што напоменавме за четворокарактерните изрази, исто така и идиоматските изрази не секогаш влегуваат во категоријата на пословици од истите гореспоменати причини. На пример изразот [多芸は

無芸] (Tagei va mugei.), буквален превод: *Многу способности, ниедна способност,* се смета за пословица бидејќи искажува одредена вистина. Ако го земеме предвид идиоматскиот израз [頭に来る] (atama ni kuru.) (доаѓа некому до главата) – во превод = 'многу бесен и лут, чури некому главата', ќе видиме дека овој израз не претставува целосна и завршена мисла туку таа се користи како дел од реченицата. Честопати оваа граница и не може да се забележи, па токму од таа причина голем број изрази од овој тип си го наоѓаат патот до пословичните колекции.

**Третиот тип на пословица** во јапонскиот јазик се нарекува 言い習わし (Iinarawashi) (израз, изрека), односно кратка мудра изрека која најчесто е целосна реченица во секоја смисла, и таа има подмет, прирок и предмет и често се јавува во бинарна форма. Овој тип на израз речиси секогаш ги поседува сите карактеристики на една пословица. За пример ќе земеме една типична пословица во бинарна форма: [借金なければ危険なし] (Shakkin nakereba kiken nashi.) (Нема опасност и ако нема долг.), односно = *Среќен е оној без долгови*. Подметот во оваа пословица е изоставен, односно се работи за безличен подмет кој е карактеристичен за пословиците (мене, тебе, човека, нам, итн.) Со изоставениот подмет, оваа пословица е составена од две целосни реченици кои имаат и глагол и директен подмет.

Реалноста на јапонските пословици меѓутоа не секогаш соодветствува со оваа класификација, и од таа причина издвоивме неколку типови пословици кои често се појавуваат во одредена форма. Примерите за разновидност на јапонските пословици ги црпиме од корпусот пословици од Едвард Џејмс Рид (Sir Edward James Reed), кој живеел во Јапонија како експерт во бродоинженерство, а воедно и пишувал за традицијата и историјата на јапонскиот народ. Следните пословици припаѓаат на доменот на будистички пословици, за кои сметавме дека соодветствуваат на нашата тема, односно доброто и лошото.

1. Императивни пословици

- [頭そるより心をそれ] (Atama soru yori kokoro o sore.) (Умот подобро отколку да се бричи главата) = Наместо да се занимаваш со надворешниот изглед сврти се кон себе.

- [心の師とはなれ心を師とせざれ] (Kokoro no shi to hanare kokoro o shi to sezare.) (Стани учител на своето срце, а не обратно)

- [心の駒に手綱ゆるすな] (Kokoro no koma ni tadzuna yurusu na.) (Никогаш не ги пуштај уздите на силните страсти.)

- [念には念を入れよ] (Nen'ni ha nen wo ire.) (На претпазливоста додади претпазливост).

2. Пословици што завршуваат со 有り(ari) = има и со なし(Nashi) = нема

- [地獄極楽は心にあり] (Jigoku gokuraku wa kokoro ni ari.) (И рајот е пеколот се во срцето на човека.)
- [猫も仏性あり](Neko mo busshou ari.) (И мачката има буда во себе/карма)
- [貧乏暇なし] (Binbou hima nashi.) (Сиромавиот нема слободно време)
- [楽あれば苦あり](Raku areba ku ari.) (Задоволството и болката одат заедно.)

3. Пословици со три елементи:

- [会うは別れの始め] (Au ha wakare no hajime.) (Средбата е само почеток на разделбата)
- [仏の顔も三度] (Hotoke no kao mo sando.) (И на лицето на Буда му е доволно трипати)
- [臭いものには蓋] (Kusai mono ni wa futa.) (На тоа што смрди стави му капак)

4. Пословици со четири елементи

- [仏になるも沙弥を経る] (Futsu ni naru mo saya wo heru.) (И за да станеш Буда треба прво да бидеш почетник).
- [無常の風は時を選ばず] (Mujou no kaze wa toki wo erabazu.) (Ветерот на непостојаноста не бира време.)
- [知らぬが仏見ぬが極楽] (Shiranu ga hotoke minu ga gokuraku.) (Да не знаеш е Буда, да не гледаш е рај)

- [頭隠して尻隠さず] (Atama kakushite shiri kakusazu.) (Ако се скрие главата не е скриен газот)

5. Пословици што завршуваат со 如し／が如し(Gotoshi/Ga gotoshi), односно ‘исто како, изгледа како‘.

- ［影の形に従う如し］(Kage no katachi ni shitagau gotoshi) (Исто како што сенката ја следи формата)

6. Пословици со компаративот より(yori), односно подобро е

- 「座禅組むより肥」(Zazen kumu yori koe.) Подобро земјоделие отколку зен медитација.
- ［足らぬは余るよりよし］(Taranu ha amaru yori yoshi.) Подобро да има повеќе отколку да фали.

### 1.6. ПАРЕМИОЛОШКИ ИСТРАЖУВАЊА НА МАКЕДОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ

Проучувањето на пословиците во Македонија традиционално се одвивало повеќе од паремиографска гледна точка. Првиот истражувач кој објавил пословици во Македонија и го искористил тој термин е македонскиот преродбеник Јордан Хаџи Константинов-Џинот во *Цариградски весник,* во 1854 година. Во 1861 година Браќата Миладиновци објавиле пословици во нивниот *Зборник.* Еден од најплодните собирачи и истражувачи на пословици бил Марко Цепенков, чија збирка брои најмногу пословици. Исто така значајни паремиографски обиди имаат направено Кузман Шапкарев (1.111 пословици), Кирил Пенушлиски (7.000 пословици и поговорки) кои потекнуваат од разни краишта на Македонија, како и Филип Криваев кој во 1961 година издава збирка народни пословици од Струшкото подрачје.

Традиционално во македонската паремиологија се прави разлика меѓу пословица и поговорка. Авторот **Боне Величковски** во воведот на својата книга *Македонски пословици и поговорки* (2009 година) ја разгледува во детали оваа проблематика, и ги наведува суштинските разлики што ги карактеризираат овие изрази. И пословиците и поговорките традиционално се разледуваат како фолклорни производи кои припаѓаат на еден ист жанр, но сепак тие поседуваат свои семантички и структурни особености. Според Величковски, ако изразот има фразеолошка структура, тогаш неизбежно се работи за поговорка (како на пример *Младост – лудост*). Пословицата пак се карактеризира со завршена смисла, односно таа е независна реченица која нема потреба од други елементи за да се исполни како исказ со целосна смисла (на пример *Направ добро и фрли го в море.)* Уште една

карактеристика што ја издвојува пословицата од поговорката е степенот на метафоричност кој е значително повисок кај пословиците. Ако ја земеме предвид горенаведената пословица, за да ја разбереме суштината на пораката треба да размислиме во кој контекст се користи и која е преносната смисла (во овој случај значи дека не треба да очекуваме ништо за возврат за доброто дело кое го правиме). Поговорките пак се одликуваат со поголема транспарентност во пренесувањето на својата смисла, како што е случај со *Младост – лудост:* ние откако ќе го прочитаме или слушнеме овој исказ, веднаш нѝ станува јасно дека младите луѓе честопати прават луди нешта. Уште еден аспект што ги дели поговорките од пословиците, вели Величковски, е функционалната особеност, односно комуникативната цел за која се користат. Во оваа смисла поговорките го украсуваат говорот, односно нивната функција е повеќе орнаментална, додека пак функцијата на пословиците е аргументациска во суштина. Пословиците, кои најчесто имаат дидактичка цел, припишуваат во својата содржина одредени модели на однесување и нормативи кои се добри за човекот, додека пак поговорките немаат такви претензии.

**Ваљбона Тоска** во својот магистерски труд *Македонските и албанските народни поговорки и пословици за жената* (2000 година) ги анализира пословиците во детали од повеќе аспекти, односно формалниот, семантичкиот, и функционалниот аспект на пословиците. Тоска пред сè ја истакнува важноста на стилистиката при стручното проучување на која и да е книжевна појава. Реториката, вели Тоска, се занимавала со начинот на изразување и уметноста на книжевниот израз уште од дамнешни времиња, а стилистиката игра улога на модерна реторика. Што се однесува до стилските карактеристики на пословиците, според Тоска тоа се: економичност, кондензираност, функционалност и брза ефектност. Тоска особено ги разгледува стилските средства во пословиците, и одредува една типологија на стилските средства во македонските и албанските пословици според следните рамништа: *фоностилематика* (која се занимава со гласовите и нивните опозиции), *синтактостилематика* (која се занимава со граматички средства со кои зборовите се спојуваат во реченици), *семантостилематика* (која се занимава со значењето на зборовите и нивните врски). Во рамништето на фоностилематиката се издвојуваат акустичните ефекти во изразот: *асонанца* (складно звучење), *алитерација* (согласки што се повторуваат во повеќе зборови и слогови) и *рима*. Што се однесува до синтаксичките стилски средства, Тоска ги издвојува следните: *елипса* (изоставување на делови од реченицата кои се подразбираат од контекстот), *инверзија* (промена на стандардниот редослед на зборовите во реченицата), *повторување,* и *градација* (постапно истакнување на одредени мисли и

слики). Што се однесува до семантикостилематиката, семантичките стилски средства кои ги красат пословиците се следните: *метафора* (употреба на збор во преносно значење), *епитет* (стилска придавка на именката), *метонимија* (преносно значење, заменување на поими кои се во просторна допирна врска), *синдегдоха* (заменување на поими по количина), *оксиморон* (спојување на спротивности), *контраст, споредба, антитеза, аналогија (*најчесто се јавува во пословиците во формата ако нешто – тогаш нешто друго). Тоска уште ги додава и логичките стилски средства, односно *фигурите на мисли.* Логичните стилски средства се однесуваат на она што е кажано, и тие се поврзани со функционалната димензија на пословиците: *иронија* (изразување по пат на спротивности), *хипербола* (преувеличување), *парадокс* (нелогичен исказ).

Тоска исто така е меѓу првите истражувачи кои имаат предложено неколку модели на пословици:

1. Наративни (раскажувачки) пословици – оние кои се во сеопшто време: *Ум царува, ум робува, арен јунак лозје копа.*
2. Прашални пословици: *Кога нема глаава, зошто му е брада?*
3. Дијалогични пословици: *Ти му велиш: неженет, тој те праша: колку деца имаш?*
4. Апелативни пословици – во форма на обраќање: *Бог да ме чува од лоши пријатели, а од душмани сам ќе се чувам.*
5. Императивни пословици: *На душман што бега, напрај му златен мост.*
6. Поучителни пословици – најчесто се користат како наравоученија на народните приказни.

Македонските пословици исто така поседуваат особености на формално ниво. Традиционално синтаксата ги разгледува пословиците како најчесто дводелни реченици во кои доминира паралелизмот. Тоска разликува паралелизам на реченично ниво (*На мудрите устата им е во срцето, а на лудите срцето им е во устата*.), редуциран паралелизам *(Куќата не почива на земја, / туку на жената/),* и синтагматски паралелизам *(Руба краси, руба гнаси.)*

Во рамките на формалната анализа на пословиците, Тоска ја воочува и следната поделба на основни модели на пословици:

1. Прости реченици: *Само Бог е без грев.*
2. Искази составени од две реченици: *Ако не посееш, нема да пожнееш.*

3. Искази составени од три реченични структури*: Светец да бидеш, пак треба да работиш и на Бога да се молиш.*
4. Искази составени од повеќе реченични структури: *Ако паднам, пак ќе станам; не сум грне да се скршам.*
5. Безглаголски прости реченични структури: *Голем снег, голем бериќет.*
6. Временски периоди*: Кога мачорот не е дома, глувците шетаат.*
7. Условни периоди*: Ако ѝ служиш на парата, најсиромав си.*
8. Релативните структури *кој/тој: Кој верува на соништа, тој пасе ветришта.*

**Илина Јакимовска,** во својата книга *Амбар на душата: етичкото во поговорките,* ги разгледува пословиците (таа го користи називот *поговорка*) од етичка гледна точка, и дава модел за нормативните и етичките аспекти на истите, врз основа на корпус од речиси 10.000 пословици. Според Јакимовска, “*Поговорката е краток но заокружен говорен исказ, распространет на одреден простор и во одредено време, кој во метафоричен облик, но на авторитативен начин, искажува одреден етички став, мислење или заклучок, суптилно пропагирајќи и претворајќи го ставот во посакувана норма.*” (Јакимовска: Амбар на душата, 20). Од тој корпус од десет илјади пословици Јакимовска издвојува 985 пословици кои може да се подведат под темата на етичкото. За така издвоените пословици Јакимовска вели дека “*тоа се поговорки кои промовираат, нормираат, или едноставно искажуваат (опишуваат) одредена етичка вредност, односно став. Тие, со други зборови, претставуваат или етички судови, или етички обоени искази кои се однесуваат на различни аспекти од животот на поединецот, на тоа како тој треба или не треба да се однесува кон себе и кон другите, но и на неговото најнепосредно природно, а пред сè социјално опкружување.*” (Јакимовска: Амбар на душата, 52).

Во зависност од тоа на кој аспект од човековиот живот се однесуваат тие, или поточно, што е предмет на нивна *морална оценка,* Јакимовска ја предлага следната класифицикација:

1. Работа, труд;

2.Рано, брзина;

3. Пари, богатство;

4. Имот, штедење;

5. Сиромаштија;

6. Здравје;

7. Чесност;
8. Крадење;
9. Лажење;
10. Просење;
11. Давање-земање;
12. Вересија, борч;
13. Пијанство;
14. Соработка, слога, колективизам;
15. Микросвет, самоодговорност, индивидуализам;
16. Дом, територија;
17. Крвно сродство;
18. Стари/млади;
19. Искуство;
20. Меѓучовечки односи – пријателство;
21. Меѓучовечки односи – соседство;
22. Жена/маж;
23. Однос кон „другите": Еѓупци, Евреи и др.;
24. Добро/зло етичка исправност (грев, срам);
25. Надворешност/внатрешност, форма/суштина;
26. Ум, знаење;
27. Праведност, непристрасност;
28. Скромност, умереност;
29. Фалба;
30. Внимателност, промислување, планирање;
31. Галеност;
32. Потсмев, шега, итрина;
33. Лутина;
34. Вербална комуникација;
35. Однос кон Бога, вера и религија;
35. Однос кон црковни лица и претставници на власта;
36. Разни совети и етички ставови. (Јакимовска: Амбар на душата, 52).

Јакимовска ги групира одбраните пословици во табели од седум колони. Првата колона го означува бројот на пословицата под кој таа е наведена во збирката од каде што е извадена: втората колона ги содржи самите пословици; во третата колона се означува предметот на моралната оценка; во четвртата, петтата и шестата колона се дефинира каков вид исказ е пословицата за која станува збор, и притоа тие се категоризирани според тоа дали претставуваат императивен исказ, дали се експлицитно сугестивни или пак имплицитно сугестивни; седмата колона ја дефинира афирмираната вредност односно етичкиот став на пословицата. Понекогаш афирмираната вредност е иста со предметот на моралната оценка. За четвртата, петтата и шестата колона игра голема улога модалитетот на самиот исказ (и во граматичка и во содржинска смисла). Императивните пословици наредуваат или забрануваат одредено десјтвие и глаголот е во заповедна форма. Експлицитно сугестивните пословици директно сугерираат одреден модел на однесување, и најчесто ги содржат изразите "подобро е", "поарно е", "добро е", "лошо е", "треба" и "мора" итн. Имплицитно сугестивните пословици пак најчесто искажуваат одреден етички став без голема претензија да го наметнат или сугерираат, и тие најчесто ги содржат безличните изрази "оној кој...", "тоа е така и така" итн.

За да го илустрираме овој модел на проучување на етичкото во пословиците на Јакимовска, ќе ја земеме за пример таблицата бр. 5 која ја има за главна тема ‘сиромаштијата‘.

| Бр. | Поговорка | Предмет на морална оценка | | Имп. | Експл. суг. | Импл. суг. | Афирмирана вредност/став |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| 87 | Ако си сиромав, барем не биди мрсулав. | однос сиромаштија – надворешен изглед (хигиена) | | + | | | грижа за изгледот и хигиената и покрај сиромаштијата |
| 1600 | На сиромајот никој праото не му го даа кога да зборуа. | однос материјална ситуираност – релевантност на | | | | + | предност на аргументацијата (вистината) пред материјалната ситуираност |

| | | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | | искажано то | | | | | |
| 1938 | Поарно чесна сиромаштија одошто бесчесно богаството. | однос чесна беда – бесчесно богатство | | | + | | чесна сиромаштија |

Како што може да се забележи, Јакимовска врши анализа на пословиците на повеќе нивоа, односно формално/синтаксичко и семантичко ниво, но исто така го зема предвид и односот меѓу спротивставените ставови во пословиците, и крајниот резултат од тој однос. Овој пристап се разликува од нашиот на начин што Јакимовска го одредува етичкиот став на пословиците земајќи го предвид степенот на изразување на моралниот суд како појдовна точка (и оттука поаѓа и изборот на разновидни пословици со најразлични конструкции), додека пак нашиот пристап се фокусира конкретно на термините *добро/лошо, добар/лош, и подобро/полошо.* **Нашиот пристап повеќе се заснова на постулатите на аксиологијата односно теоријата на вредноста, според која се обидуваме да ги дознаеме референтите подложни на вредносен суд во одделните општества, но не и нивната етичка или морална димензија.**

Според Јакимовска, кога велиме дека некој човек е ‘добар‘ или ‘лош‘, ние всушност донесуваме *морален суд* или *оценка*, а критериумот според кој го донесуваме тој суд се нарекува *норма* односно правило на однесување. Тие норми се обврзувачки бидејќи преку воспитувањето се вградени во она што Јакимовска го нарекува *морална свест* односно *совест*. Што се однесува до овие параметри, ние во нашето истражување се одлучивме да ги користиме термините ‘вредносен суд‘ наместо ‘морален суд‘, и терминот ‘докса‘ наместо ‘морална совест‘. Меѓутоа постулатот на Јакимовска дека пословиците искажуваат нешто како да е очигледно, и тоа го прогласуваат за *нормално* го делиме и ние во нашето истражување. Пословиците играат всушност голема улога во дефинирање на *нормалното*, и дефинирање на она што се смета за *добро* во одредена култура. Ова е од особена важност кога се искажуваат факти од областа на социјалната култура. Нормалното, вели Јакимовска, е социјална категорија според која нештата треба да бидат во склад со нормата; нормата е таа која го дефинира доброто во одредена култура, и оттука она што се смета за ненормално односно вон норма е лошо.

Јакимовска, преку анализата на пословиците, ги издвојува следните особини како позитивни: *работливоста, трезвеноста, праведноста, чесноста, скромноста, умереноста и трпеливоста, штедливоста, вербата во Бога, почитувањето на искуството на постарите односно на традицијата, внимателноста и добрината воопшто.* А пак, што се однесува до негативните човекови особини, таа ги издвојува следните: *алчноста, крадењето, лажењето, просењето, запаѓањето во долг, земањето и давањето на вересија, мрзеливоста, пијанството, фалењето, галеноста, подбивањето, лутината, неумереното зборување, агресијата и злобата воопшто.* Позитивно се вреднуваат и некои други особини кои произлегуваат или кои се варијанти на наведените, како на пример *независноста* и *довербата во сопствените духовни и физички капацитети,* особини кои (ин)директно се споменуваат кога станува збор на пример за позитивниот однос кон сопствениот труд и за почитувањето на она што е сопствено, „мое" (имот, семејство, територија). Притоа, во духовните капацитети се препорачува да се инвестира преку зголемувањето на знаењето и преку етичкото однесување воопшто, а во физичките преку грижата за сопственото здравје, неконсумирањето или умереното консумирање алкохол и умереното консумирање храна.

## 2.1. ДЕФИНИЦИЈА НА ПОИМИТЕ *ВРЕДНОСТ* И *ВРЕДНОСНА КАТЕГОРИЈА*

Според енциклопедијата *Британика,* науката која се бави со проучување на вредностите и вредносните системи е *аксиологијата,* наречена исто така *теорија на вредноста.* Оваа наука се занимава со философското проучување на *доброто*, односно на *вредноста* во најширока можна смисла на значењето. Терминот *вредност* на почетокот ја означувал вредноста на одредено нешто, најмногу во економска смисла на размена, како што е случај со делото на политичкиот економист Адам Смит од 18 век. Проширувањето на значењето на овој термин кон други области од философски интерес се случува во 19 век под влијанието на разни автори како Ниче (автор на теоријата на трансвалуација или превреднување на сите вредности) и други. Во аксиологијата традиционално се прави разлика меѓу **инструментална** и **интринсична вредност** – односно меѓу она што е добро како средство и она што е добро само по себе. Различни одговори постојат на прашањето ‘Што е интринсично добро?‘ За хедонистите тоа е задоволството, за прагматистите тоа е сатисфакцијата, развојот, или приспособувањето, за кантијанците тоа е добрата волја, за хуманистите тоа е хармоничната себе-реализација, за христијаните тоа е Господовата љубов, итн. Но бидејќи фактот симболизира објективност а вредноста субјективност, релацијата вредност наспрема факт е од суштествено значење за развивање на било која теорија за објективноста на вредноста и вредносните судови. Дескриптивни науки како социологијата, психологијата, антропологијата и компаративната религија се обидуваат фактуално да го опишат она што е вредно, но останува на философот да прашува за нивната објективна валидност. Философот го поставува прашањето дали нешто е вредно затоа што е посакувано, или пак е посакувано затоа што има вредност.

Аксиологијата главно се занимава со класифицирање на работите што се добри, и колку се тие добри. Теоријата на вредност се занимава всушност со анализа на значењето на одредени формулации што човекот секојдневно ги користи, како на пример: "Задоволството е добро / лошо"; "Тоа ќе биде добро / лошо, ако го направи тоа"; "Таа е добра / лоша за него"; "Тој е добар / лош човек"; "Тоа е добро / лошо, дека ќе дојде"; "Тоа ќе биде подобро / полошо ако не сте"; итн.  Овие термини се користат на различни начини во јазикот, во разни конструкции.

1. Задоволството е *добро*.

2. *Добро* е што дојде.
3. Таа е *добра* за него.
4. Тоа е *добар* нож. [32]

**Реченици како првата** во која *добро* се предицира на збирна именка се всушност централен предмет на интерес на аксиологијата со која философите се обидувале да дознаат кои нешта се добри. Ваквиот тип реченица се нарекува ***вредносен суд*,** и тие се користат за вреднување на општи категории како знаење, пари, задоволство итн. **Вториот тип реченица** дава едно тврдење за оној тип на **добро со утилитаристичка позадина**, односно кога нешто е корисно. **Третиот тип на реченица** со конструкција *добар/ добра/добро за,* во случај кога зборот што го следи *за* е лице**, изразува добробитие или добросостојба за човекот**. **Четвртиот тип реченица** се карактеризира со **атрибутивна употреба на терминот** *добар/-добра/добро* каде што доброто игра улога на модификатор на предикатот.

Вредносниот суд претставува посебна конструкција со специфична логичка структура. Вредносниот суд всушност не го заснова своето вреднување на некаква компарација, туку дава некаков заклучок со апсолутна вредност кој не може да се мери ниту да се спореди. На пример ако го поставиме прашањето ‘Што е подобро, занењето или задоволството?‘, не можеме да дадеме одговор кој има некаква смисла. Но ако Илина е добра пејачка, но и Ана е добра пејачка, во тој случај има смисла да се постави прашањето кој е подобар пејач. Во принцип, ако нешто е високо тогаш можеме да го споредиме со нешто друго што го поседува истиот атрибут, а истото важи и за доброто. Но вредносните судови не функционираат на овој компарациски начин. Разликата е што кога велиме дека задоволството е добро, вусшност ние велиме дека задоволството само по себе претставува вредност, и нештата се подобри само во случај кога имаме повеќе нешта што сами по себе претставуваат вредност.

На прв поглед, односот меѓу *добро/подобро/најдобро* би требало да е ист како односот меѓу *низок/понизок/најнизок*. *Низок* претставува придавка што може да се степенува, и *понизок* е компаративната форма. Придавките што се степенуваат се анализираат врз основа на нивната компаративна форма. На почетокот се наоѓа релацијата *понизок од*, а некој е *најнизок*. Но низа морални философи сметаат дека ова правило не важи за

[32] Во ова поглавје се користиме со анализите на Марк Шредер изложени во неговата статија: SCHROEDER, Mark, "Value Theory", *The Stanford Encyclopedia of Philosophy* (Summer 2012 Edition), Edward N. Zalta (ed.). <http://plato.stanford.edu/archives/sum2012/-entries/value-theory>

*добро/подобро/најдобро*. Наместо да ја сметаат компаративната форма *подобро* како почетна точка, философите ја земаат нулта формата *добро* како почетна. Ова се случува затоа што е тешко да се разбере што е подобро во однос на добро. Но може да се разбере што е добро и подобро во смисла на вредноста. Ако добро е наспрема подобро исто што и низок кон понизок, тогаш аналогот на вредноста треба да биде низината. Ако постулираме нешто наречено ‘вредност‘ да ја игра таа улога, тогаш природно е да се идентификува вредноста со износ односно квантитет на вредноста – износ на нешта како задоволство или знаење.

Централен предмет на интерес на философите е исто така типот на вредност на нештата, односно како што споменавме инстринсична или екстринсична (инструментална) вредност. Традиционално парите се сметаат за добро, но тие не поседуваат интринсична вредност: тие се добри затоа што водат кон други добри нешта, и оттука нивната инструментална вредност. Терминот *интринсичен* се користи за она што е добро само по себе заради своите внатрешни, интринсични аспекти, или пак за ставот дека добрината сама по себе е интринсична карактеристика.

Што се однесува до *добро* како атрибут, Шредер и тука забележува проблематичност во вредносниот суд. На пример ако Ана е човечко суштество, а ние ја слушаме нејзината изведба во моментот, тогаш исказот ‘Ана е добра.‘ автоматски значи дека Ана е добра пејачка, а не дека е добар човек. Токму затоа начинот на којшто *добро* функционира како атрибут на нештата е многу поразличен од другите придавки што се степенуваат, како на пример *голем*.

Како што веќе споменавме, низа истражувачи и философи се занимавале со прашањето за значењето на *добро,* а меѓу првите философи кој го поставува тоа прашање е всушност Аристотел. Аристотел во својата *Реторика* го одредува доброто како највисока цел на човекот. Според Аристотел, **доброто** како највисока цел претставува ‘*способност да се живее еден пријатен живот на чесен начин без потешкотии, да се биде независен и самостоен, просперитет во здравјето и во личните добра (посед), и да се задржи оваа состојба*‘ (Реторика, 41). Според Аристотел, кој и да е човек препознава барем еден од овие аспекти како добро. Што се однесува до подгрупите на доброто кои исто така го сочинуваат, Аристотел ги наведува следните елементи: благородност, многу пријатели, богатство, природна среќа, деца, среќна старост, здравје, убавина, сила, чесност, среќна ѕвезда, и на крај доблест која подразбира мудрост, храброст, праведност и умереност. (Реторика, 43). Бидејќи оној кој го посакува доброто си задава одредени цели за да го постигне тоа добро, средствата што ќе ги примени за да ја оствари својата цел ги гледа како корисни средства што му носат

добро, и оттука потекнува идејата дека корисното е всушност добро. Доброто е она што го посакува човекот, и причината зошто посакуваме други нешта; доброто е оно што го бараат сите суштетства кои поседуваат инстинкт и разум. Разумот, вели Аристотел, секогаш му го советува најдоброто на човекот, и поседувањето на тоа добро само по себе носи добро и задоволство. Аристотел го опишува доброто користејќи општи параметри. Како што забележавме, според него доброто претставува амалгам од корисното, праведното и чесноста. За разлика од стоиците кои сосема ја негираат физичката димензија и надворешните добра, за Аристотел здравјето на телото и здравјето на душата (односно доблеста) се исто така непобитен дел од доброто. Моралот на Аристотел може да се рече дека ја опфаќа целокупната човекова природа со сите негови потреби, пред сѐ од практична гледна точка.

Според следбениците на Конфуциј [33], постои објективна, апсолутна и безусловна морална обврска за сите нас да работиме за универзалното добро на човекот, за општото добро (а тука всушност се наоѓа и сопственото добро), та моралната општествена одговорност ќе биде најголемото добро.

Кај Сократ [34] ќе ги најдеме пак аргументите што тврдат дека знаењето само по себе е *внатрешно* (*интринсечно*) и безусловно добро, бидејќи само знаењето нѝ оди во прилог со тоа што нѝ ја дава базата за правилната употреба на сите добра.

Спиноза (Millor, 2005: 151) пак го поставува прашањето дали воопшто постои нешто *вредно*? Спиноза се смета за релативист во учењето за вредностите. Тој тврди дека ако нешто е во согласност со нашата природа, не може да биде *лошо*. Значи мора да биде или *добро*, или *индиферентно*. Всушност постојат три категории на вредности – *лошо* (malus), *добро* (bonus), и *индифирентно* (indifferens).

Од општоприфатените добри нешта, некои се во душата, некои во телото, а некои се надворешни. На пр. правдата и практичната мудрост, храброста и самоконтролата се категории на душата; убавината и добрата ментална и физичка состојба се категории на телото; додека пријателите, среќата на татковината и богатството се надворешни. На пр. ако некој изеде лоша храна ќе добие труење. Таа конкретна храна ги попречува

[33] TAILOR, L. Rodney: *Confucianism,* Chelsea House, Philadelphia, 2004, стр. 49.

[34] MILLOR, Jonh: "Spinoza's Axiology"*, Oxford Studies in Early Modern Philosophy*, vol. 2, 2005, стр. 159.

неговите природни физички процеси; како резултат ќе кажеме дека храната е лоша за него. Причината за оваа констатација, според Спиноза, лежи во фактот дека таа храна не е во согласност со природата на таа конкретна индивидуа.

Што се однесува до доброто и лошото, тоа се всушност начини на размислување или сознанија што си ги создаваме за да споредиме едно нешто со друго нешто. Едно нешто може да биде истовремено и лошо, и добро и индиферентно. Музиката е добра за оној што се чувствува добро, лоша за оној што жали, индиферентна за оној што е глув. Во некои околности музиката ќе биде добра, во некои не. Она што ја прави музиката вредна, вели Спиноза, не е некоја внатрешна категорија; поточно, нејзината вредност целосно зависи од условите и околностите на оние кои ја слушаат.

Концептот дека корисноста на доброто ја одредува неговата вредност е толку суштински за Спиноза, што ја користи како официјална дефиниција на *добро и лошо*: *За* ***добро*** *јас ќе сметам сè она што е корисно за нас, а за лошо ќе го сметам сето она за кое знаеме дека нè попречува во нашето остварување на доброто.* Како што можеме да видиме, значењето на доброто и лошото варира од еден историски период до друг и од едно општество до друго, та неизбежен ќе биде заклучокот дека овие категории на вредности се во голема мера субјективни и се или на ниво на индивидуа, или на ниво на општествена конвенција. Она што е универзално за сите луѓе и епохи е свесноста за тоа дека категоријата *добро* постои, но дека нејзиното сфаќање варира.

Нас најмногу нè интересира какво значење имаат овие поими, односно како човекот нив ги сфаќа. Проблемите на аксиологијата вклучуваат: 1. на кој начин се доживуваат вредностите, 2. кои видови на вредности постојат, 3. кои стандарди важат за вредностите и 4. во која смисла постојат самите вредности. Значи, аксиологијата е наука која има за цел да реши:

- *На кој начин вредностите се поврзани со категориите интерес, желба, волја, искуство и цел?*
- *На кој начин се поврзуваат меѓусебно различни вредности?*
- *Дали може воопшто да се востанови разликување меѓу инхерентни и инструментални вредности?*
- *Дали вредностите се засновани рационално или објективно?*
- *Која е разликата меѓу еден фактички и еден вредносен суд ?*

Најпрвин да одговориме на прашањето *Што е вредност ?* **Вредноста претставува признак на одреден предмет што побудува одредено**

**чувство и реакција кај човекот, и кога тој признак е препознаен и прифатен како таков, тогаш тој се нарекува *вредност*.** Со други зборови, *вредноста* е нешто што му припаѓа на предметот, но ако тоа не е препознаено од страна на човекот, тогаш таа нема да се актуализира. Ако никој не ја препознае убавината на цветот (без разлика што тој признак постои сам по себе), тогаш вредноста на самиот цвет нема да биде реализирана. На овој начин, за да стане вредноста актуална, набљудувачот мора да ја признае и препознае токму таа карактеристика на предметот и да ја процени како вредна.

Како донесуваме судови за *факти* а како за *вредности*, и зошто вредностите стануваат апсолутни за нас кога не се факти? Расудувањето и проценувањето на одреден факт е објективно тврдење за тој факт, додека проценката на одредена вредност е чин на субјективно проценување на одреден факт. На пример исказите како „Овој цвет е црвен.“ и „Човекот ја изгради куќата.“ се судови на факти, додека пак исказите „Овој цвет е убав.“ и „Однесувањето на тој човек е пристојно.“ се судови на вредности. Оттука, фактот и вредноста се третираат како одделни прашања, во смисла што фактичкиот суд се третира во природните науки, додека пак вредносниот суд е предмет на аксиологијата.

Одредување на вредноста значи воедно и одредување на квантитетот и квалитетот на вредноста. Квантитетот на вредноста се однесува на квантитативното проценување на вредноста, како *многу убаво*, или *не толку убаво*. Има исто така и квалитативни разлики во вредностите. Во дефинирањето на убавината постојат повеќе нијанси како грациозна убавина, страотна убавина, возвишена убавина, комична убавина итн. Квантитативните и квалитативните разлики во вредноста произлегуваат од субјективноста на индивидуата, која се рефлектира врз вреднувањето на дадениот предмет или појава. Со други зборови, моменталната психо-соматска состојба на човекот го условува одредувањето на вредноста, и ова се нарекува *субјективно делување*.

Вредностите меѓутоа имаат уште еден аспект освен човечкиот фактор, а тоа е социо-културниот аспект. Човекот како единка секојдневно донесува одредени заклучоци и судови за нештата кои го опкружуваат, но тие вредносни судови се до одреден степен условени и од обичаите и традициите што човекот ги учи како член на својата заедница. Тој амалгам на научени вредности се нарекува уште и *докса*. *Доксата* претставува една хомогена смеса на мислења, на народни или поединечни предрасуди, односно претпоставки општо прифатени и оценети позитивно или негативно, на коишто се заснова секоја форма на комуникација. Доксата е предмет на

проучување на семиотиката, на анализата на дускурсот, на социологијата и на епистемологијата. [35]

Доксата е всушност еден општествен начин на којшто се разбира светот, едно колективно знаење кое постојано се креира и рекреира. Во дадена заедница или општество, меѓучовечката комуникација се заснова всушност врз меѓусебното делење на проценки или расудувања за нештата што нè опкружуваат и нивно заемно прифаќање. Споделувањето на тој систем на стереотипни сфаќања се одвива преку еден филтер, односно човекот, како општествено битие, преку кој сите информации во врска со "реалниот свет" се прифаќаат според културни конвенции. Доксата како мрежа на вредности и аспекти на реалноста лежи зад јазикот, но и пред говорот за чие меѓучовечко разбирање е најзаслужна токму доксата. Меѓутоа, треба да се направи разлика меѓу доксата и идеологијата. Идеологијата претставува еден имагинарен однос меѓу индивидуата и нејзините животни услови, додека пак доксата е систем на репрезентации за тој имагинарен однос. Ако идеологијата, на пример, претполага одржување на класните разлики, доксата тогаш ги трансформира во опозиции меѓу добро и лошо, меѓу ред и неред, итн. Доксата ѝ наложува на индивидуата еден ментален хоризонт, таа е идеолошки систем на знаење, систем на означувања кои ја пропагираат идеологијата на начин што ја затскриваат. Со други зборови, доксата е онаа натурена идеологија која се наоѓа во колективното несвесно, за која ниту индивидуата, ниту колективот не се прашува дали е реална, ниту пак дали е валидна.

Доксата игра одредена општествена улога, односно таа ја олеснува комуникацијата, која пак се заснова врз самата докса. Таа функција всушност го впишува на прогресивен начин општествениот закон во потсвеста на индивидуата. Доксата ги конвертира општествените структури во принципи на структурација, на начин што го организира општествениот свет: првото искуство на светот е она на доксата, односно придржување до владејачките односи на ред кои се прифатени како нешто природно (Bourdieu, 1979: 549). Доксата претставува еден систем на вредности кој се прифаќа како множество факти.

Доксата претставува множество на верувања на кои се заснова комуникацијата. Многумина автори дури ја споредуваат структурата на доксата со онаа на јазикот, структура на еден однапред воспоставен, релативно

[35] Сп. за доксата на страницата на Википедија: <https://fr.wikipedia.org/wiki/Doxa>

стабилен, очигледен, нормативен, реификациски значенски систем. Системите на доксата се составени од единици во две димензии наречени идеологеми. Најпрво се оските, односно биполарни линии чии краеви се спротивни концепти, како *добро/лошо*, *ред/неред* итн. Овие оски се на некој начин континуум, бидејќи носат со себе амбивалентни термини (како *несреќна љубов*), но сепак екстремностите остануваат доминантни во одредувањето на финалната вредност која е или позитивна или негативна. На хоризонтално ниво пак ги имаме семантичките полиња како *фамилија*, *природа*, *војна* итн., кои се делат исто така на потесни полиња. Секоја идеологема претставува максима, една пресупозиција која се наоѓа на повеќе оски и во повеќе семантички полиња. Моделот што го предлага Лео Х. Хоек [36] претставува најразвиена верзија на аксиолошката хипотеза, и во него тој разликува **пет типа на аксиологии** (кои ги дефинира како парадигматски начини на постоење на вредностите): **морал** (добар/лош), **логика** (вистински/лажен), **естетика** (убав/грд), **економија** (богат/сиромав), и **општество** (супериорен/инфериорен).

Но каква улога игра доксата во народното творештво, во усната литература, и конкретно во пословиците? Бери Хален го истражува дискурсот за вредностите добро/лошо/убаво во културата на народот Јоруба. [37] Хален користи епистемиолошки пристап кон анализирање на овие вредности. Во епистемиолошката теорија една од проблематичните супкатегории на информацијата е пропозициското знаење. Најчесто за работи за информација во пишана или усна пропозициска (реченична) форма којашто треба да претставува одредено знаење и чија валидност во суштина не може да биде валидирана или тестирана од страна на индивидуата. Затоа пропозициското знаење е веќе етаблирано знаење или знаење од втора рака, односно информација која не може да се докаже на дециден начин и затоа мора да се прифати како точна бидејќи се сложува со здравиот разум или пак затоа што е компатибилна со ограниченото количество на информации што луѓето се во можност да ги тестираат или проверат непосредно. Пропозициското знаење може да биде она што се учи на училиште во формалното образование, она што се чита и учи од книги, од други луѓе, а особено од усните традиции.

При аналазирањето на културата Јоруба и на нејзините вредности,

[36] Leo H. HOECK: "Sémiosis de l'idéologie dans Claude Gueux de Victor Hugo", *Degrés*, 24-25, 1980-81, pp. 1-21.

[37] HALLEN, Barry: *The Good, The Bad, And The Beautiful. Discourse about values in yoruba culture,* Indiana University, Press, 2000, 201 p.

Хален забележува дека населението Јоруба воопшто не зазема критички став спрема тие традиционални вредности, дека тие автоматски се наследуваат од минатото, се чуваат во сегашноста, и се пренесуваат на идните генерации. На овој начин традиционалните вредности изгледаат како закони кои го водат животот на луѓето и го одредуваат нивниот начин на размислување, кој не се создава, ниту пак се објаснува на интелектуален, разумен и свесен начин. Хален од своето истражување заклучува дека моралното и когнитивното се тесно поврзани во културата Јоруба (која се смета за усна култура), и тоа често се случува во култури каде што пропозициите се изнесуваат и се шират повеќе по устен отколку по писмен пат. Пословиците како дел од усната традиција всушност претставуваат едно од средствата преку кои се пренесуваат тие традиционални вредности. Пословиците го пренесуваат знаењето и мудроста на предците во една кристализирана форма, и пораката што тие ја пренесуваат честопати е од дидактичка природа. Пословиците се користеле за брзо и ефикасно ширење на знаење и на обичаи, и токму заради нивната функција на пренесувачи на знаење тие постанале идеален иструмент за пропагирање на пропозициското знаење.

## 2.2. ДЕФИНИЦИИ НА ТЕРМИНИТЕ *ДОБРО / ЛОШО* И *ДОБАР / ЛОШ*

Секој би се подзамислил, барем неколку секунди, при обидот да ги дефинира овие поими (иако се чини дека сите знаеме што точно значат за нас и што претставуваат, сепак да се даде конкретна дефиниција е исклучително тешко), па затоа консултиравме речници кои, обично, би требало да ги разјаснат делумно нашите дилеми. При анализата на поимите забележавме одредени разлики во дефинициите меѓу јазиците, и од секој јазик издвоивме одредени аспекти што ги сметаме за карактеристични за италијанскиот, за јапонскиот и за македонскиот јазик.

### 2.2.1. Дефиниции од *Речникот Трекани*

<http://www.treccani.it/vocabolario/buono1/>

**BENE / ДОБРО – како именка од машки род**

| | |
|---|---|
| **1. a.** Ciò che è buono in sé, cioè perfetto nella compiutezza del suo essere o nel suo valore morale, e | 1. **a.** Она што е добро само по себе, односно совршено во целосноста на своето битие и во својата морална |

| | |
|---|---|
| quindi oggetto di desiderio, causa e fine dell'azione umana. **b.** Con valore neutro, cosa buona, quindi anche giusta, utile, opportuna; | вредност, и оттука постанува предмет на желба, причина и цел на човековото дејствување; **б.** Со значење на среден род, нешто добро, според тоа како што треба, корисно, и соодветно; |
| **2.** estens. **a.** Ciò che è di utilità, di vantaggio **b.** Più determinatamente, benessere, felicità. **c.** Fortuna, buona sorte; | 2. **a.** Она што е од корист, што е со предност; **б.** Поконкретно, добро-битие, среќа; **в**. Среќа, среќна суд-бина; |
| **3.** Amore, affetto; | 3. Љубов, чувства; |
| **4.** In qualche caso, pace, quiete, tranquillità; | 4. Во некои случаи мир, мирнотија, спокој; |
| **5.** Locuz. particolari: *dire b. di qual-cuno*, lodarlo, esprimere giudizî favorevoli su di lui; | 5. Во посебни изрази: *dire bene di qualcuno,* пофалува некого, изне-сува поволни оценки за некого; |
| **6.** concr. **a.** Ogni mezzo atto alla soddisfazione dei bisogni dell'uomo (nel linguaggio econ., quasi sempre sinon. di *merce*). **b.** Nel linguaggio eccles., *b. terreni*, le proprietà, le ric-chezze. **c.** Nel linguaggio com., *beni di fortuna*, o assol. *beni*, possedimenti, averi, ricchezze. | 6. со конкретно значење, **a.** секое средство за задоволување на чове-ковите потреби (во економскиот ја-зик е речиси секогаш синоним на *стока*). **б.** во црковниот јазик оз-начува поседи, богатства. **в.** во трговскиот јазик означува поседи, имоти, богатства. |

**BUONO / ДОБАР – како придавка**

| | |
|---|---|
| **1.** Rispondente all'idea del bene morale; che ha per norma e per fine il bene; | **1.** Што одговара на идејата за мо-ралното добро; што е по норма добро и има за цел да биде добро; |
| **2.** Ben disposto nei rapporti con altre persone, quindi benevolo, affettuoso, e anche cortese, gentile e sim.; | **2.** Пресретлив во односите со други луѓе, добронамерен, срдечен, а исто така и љубезен, фин, пристоен и сл.; |
| **3.a.** Mite, bonario, e anche sempli-cem. ingenuo **b.** fam. Quieto, ubbi- | **3. a.** Мек, пријатен, а исто така и едноставно наивен; **б.** *фам.* Тивок, |

| | |
|---|---|
| diente, tranquillo **c.** *Avere buon carattere*, *b. indole*, esser di natura dolce e paziente, d'animo abitualmente sereno e portato all'ottimismo; | послушен, мирен **в.** *Avere buon carattere*, *b. indole*, = што поседува добар карактер, добра природа, обично со безгрижен дух и оптимистички расположен; |
| **4. a.** Abile, capace, valente in qualche cosa (arte, professione, lavoro, ecc.); tenace, instancabile; Con sensi più determinati e con riferimento alle qualità della persona: **b.** Più genericam., che adempie bene i doveri del suo ufficio **c.** Rispondente alla sua natura o al fine a cui è destinato: **d.** Per estens., che vale, che serve a qualche scopo determinato; | **4. а.** Вешт, способен, вреден во нешто (уметност, професија, работа, итн.); упорен, неуморен **б.** Поопшто, оној што добро си ги исполнува обврските на работното место **в.** Што одговара на неговата природа или пак на целта за која е предодреден **г.** Со проширено значење, Нешто што вреди, што служи добро на одредена цел; |
| **5.** Con riguardo al valore intrinseco di una cosa, sotto varî aspetti: **a.** Nobile, distinto, ragguardevole, onorato e sim. **b.** Pregevole, detto di opere dell'ingegno o d'altri lavori e attività che raggiungono un livello artistico notevole **c.** Dei prodotti della terra o dell'industria di qualità pregiata, che possiedono requisiti commerciali apprezzabili **d.** Di qualsiasi cosa che per qualche motivo si consideri soddisfacente; | **5.** Во поглед на интринсичната вредност на нешто, од ралични аспекти: **а.** Благороден, истакнат, заслужен, почитуван **б.** Нешто заслужно или вредно, најчесто се користи за интелектуално дело или други дела и активности што достигнуваат високо ниво во уметноста **в.** За производи добиени од земјата или од индустријата со висок квалитет, кои поседуваат ценети комерцијални особини **д.** За било што кое поради одредена причина се смета за задоволително; |
| **6.** Con riferimento a condizioni psichiche o fisiche: serenamente, col morale alto; | 6. Кога се однесува на психички или физички предиспозиции: спокојно, со висок морал; |
| **7.** Con valore più soggettivo, di tutto ciò che ci faccia piacere o si riveli a noi vantaggioso. Quindi: **a.** Piacevole **b.** Conveniente **c.** Opportuno: **d.** Favorevole, prospero; | 7. Со посубјективна вредност, за сè она што нѝ прави задоволство или што е корисно за нас. Оттаму за: **а.** Нешто пријатно **б.** Нешто што одговара **в.** Нешто соодветно **г.** Нешто поволно, просперитетно; |

| | |
|---|---|
| **8. a.** Autentico, valido, ben fondato: **b.** Non contraffatto, non falsificato; | **8. а.** Автетнично, валидно, со добра основа; **б.** Не противправно направено, не фалсификувано; |
| **9.** Forte, grande, rilevante. | **9.** Нешто силно, големо, значајно. |

**MALE / ЛОШО – како именка од машки род**

| | |
|---|---|
| In senso ampio, il contrario del *bene*, tutto ciò che arreca danno turbando comunque la moralità o il benessere fisico ed è perciò temuto, evitato, oggetto di riprovazione, di condanna o di pietà, ecc.; | Во поширока смисла, она што е спротивно на *доброто*, сè она што предизвикува штета при што ја поматува на било кој начин моралноста или физичкото добробитие и заради тоа од него се плашиме, го избегнуваме, го отфрламе, го осудуваме или го почитуваме; |
| **1. a.** In senso morale, azione o pensiero non conforme ai principî etici, e quindi contrario alla virtù, alla probità o anche al buon costume **b.** Con valore neutro, cosa non buona, quindi ingiusta, non utile, non opportuna; | **1. а.** Од морална гледна точка, дејствие или мисла која не е во согласност со етичките принципи, и оттука спротивно на доблеста, чесноста, и на добрите манири; **б.** Со неутрална вредност, нешто недобро, неправедно, бескорисно, неповолно; |
| **2. a.** Ciò che reca danno, svantaggio, incomodo **b.** Disgrazia, sfortuna | **2. а.** Она што носи штета, уназадување, нелагодност; **б.** Неволја, несреќа; |
| **3.** In senso più decisamente fisico, sofferenza, dolore. | **3.** Во значење кое е повеќе физичко, страдање, болка. |

**CATTIVO / ЛОШ – како придавка**

| | |
|---|---|
| **1. a.** Nel senso morale, malvagio, perverso, disposto al male; **b.** Con valore attenuato, indocile, capriccioso, irrequieto; **c.** Maldisposto nei rapporti con altre persone, quindi | **1. а.** Во морална смисла злобно, перверзно, насочено кон лошо **б.** Со умалително значење, непослушен, каприциозен, немирен; **в.** Лошонамерен во односот со другите |

| | |
|---|---|
| anche scortese, duro, restio a concedere e sim.; | луѓе, според тоа и неучтив, груб, дрзок и сл.; |
| **2. a.** Privo dei requisiti necessarî alla sua condizione, che viene meno al suo dovere, incapace, inetto **b.** Difettoso, insufficiente in rapporto agli scopi cui dovrebbe servire, di qualità scadente, di poco valore **c.** Di poco o di nessun pregio, che manca di valore intrinseco, che ha valore intrinseco inferiore a quello legale. **d.** Più genericam., di qualsiasi cosa che per qualche motivo non sia soddisfacente **e.** Con riferimento a condizioni fisiche o psichiche, poco bene, maligno; | **2. а.** Не ги содржи потребните карактеристики соодветни за својата позиција, што не ја исполнува обврската, неспособен, невреден; **б.** Дефектен, недоволен во однос на целите на коишто би требало да им служи, со лош квалитет, со мала вредност **в.** Малувреден или безвреден, што не поседува интринсична вредност, чијашто интринсична вредност е помала од пропишаната **д.** И воопшто, за било што кое од било која причина не е доволно **е.** Кога се однесува на физички или психички карактеристики, недобар, лош; |
| **3. a.** Spiacevole, sgradito **b.** Dannoso, svantaggioso **c.** Inopportuno **d.** Avverso, poco propizio **e.** Infausto, sinistro **f.** Doloroso, indesiderato; | **3. а.** Непријатен, несакан **б.** Штетен, неповолен **в.** Неумесен **д.** Негативен, непогоден **е.** Несреќен, злокобен **ѓ.** Болен (за), непожелен; |
| **4.** Sostantivato: **a.** Persona cattiva malvagia **b.** Con valore neutro, la parte cattiva, la parte guasta, detto del cibo, aver preso odore o sapore disgustoso, essersi guastato. | **4.** Како именка: **а.** Лош, злобен човек **б.** При употреба во среден род, лош, расипан дел од некое јадење, за нешто што има вкус на расипано или е расипано. |

### 2.2.2. Дефиниции од јапонскиот речник 広辞苑 *kojien*

**ぜん【善】/ ДОБРО како именка**

(Zen)

| | |
|---|---|
| ａ．正しいこと。道徳にかなったこと。よいこと。 | a. Она што е правилно, она што е морално, нешто добро; |

| | |
|---|---|
| б．　すぐれたこと。このましいこと。たくみなこと。 | б. Ошто е посакувано, способно, умешно; |
| в．仲よくすること。 | в. Нешто што е хармонично. |

**よい【良い･善い･好い･佳い】/ ДОБАР како придавка**

(Yoi)

| | |
|---|---|
| 1.　物事が質的に他よりすぐれまさっている。 | 1. Нешто што е супериорно, со врвен квалитет; |
| 2. すぐれている。上等である。 | 2. Нешто што е одлично, прав избор; |
| 3.　地位･身分が高い。とうとい。けだかい。 | 3. Нешто со висок статус (социјален статус), нешто благородно; |
| 4. 教養がある。 | 4. Нешто што поседува култура, образовано; |
| 5.　能力がすぐれている。じょうずである。うまい。 | 5. Нешто со супериорна способност; |
| 6. うつくしい。優美である。 | 6. Нешто убаво, елегантно, што поседува естетска вредност; |
| 7. 賢い。さとい。 | 7. Нешто интелигентно, остроумно; |
| 8. 効果がある | 8. Нешто ефективно; |
| 9. 快い。楽しい。 | 9. Нешто пријатно, забавно; |
| 10. むつまじい。親しい | 10. Нешто пријатно, забавно; |
| 11. 利益になる。得とくである。 | 11. Нешто хармонично, блиско; |
| 12. 値が高い。高値である。 | 12. Нешто со висока вредност; |

| | |
|---|---|
| 13. 正しい。正当である。善である。 | 13. Нешто точно, правилно; |
| 14. 適している。 | 14. Добро прилагодливо; |
| 15. 適当である。ころあいである。相応である。 | 15. Соодветно; |
| 16. 好都合である。便宜である。 | 16. Згодно, практично; |
| 17. 十分である。 | 17. Доволно; |
| 18. 差しつかえない。 | 18. Без замерка, пофален; |
| 19. 然るべきである。 | 19. Соодветен; |
| 20. 幸いである。 | 20. Среќен. |

**あく【悪】/ ЛОШО како именка**

(Aku)

| | |
|---|---|
| 1. よくないこと。天災・病気などのような自然的悪、人倫に反する行為などのよ | 1. Она што не е добро. Природна катастрофа, болест, морално лошо однесување кое штети на човековата раса; |
| 2. うな道徳的悪の総称。正義・道徳・法律に反すること。仏教では五悪・十悪などを立てる。 | 2. Спротивно на правдата, на моралот, на законот. Во Будизмот лошото е претставено со петте гревови; |
| 3. みにくいこと。不快なこと。 | 3. Нешто грдо, непријатно; |
| 4. おとること。 | 4. Нешто инфериорно; |
| 5. たけだけしく強いこと。 | 5. Нешто насилно. |

**わるい【悪い】/ ЛОШ како придавка**

**(Warui)**

| | |
|---|---|
| 1. （物の形、人の容姿などが）みっともない。見た目がよくない。 | 1. (Кога се работи за изгледот на нешто, или пак на некого) Недостоинствено, неубаво естетски, надворешно; |
| 2. （品質や程度などが）劣っている。上等でない。いやしい。 | 2. (Кога се работи за квалитет и степен на нешто) Инфериорно, неелегантно, ниско; |
| 3. （行為・状態などが）ほめられない。人の道にはずれている。好ましくない。不都合である。 | 3. (Кога се работи за дејствие, состојба, однесување) Неповолно, незгодно, нешто што е спротивно; |
| 4. 正常な状態でない。また、正常に働かない。 | 4. Нешто што не е во правилна состојба, или не фунцкионира правилно; |
| 5. （作品などの出来が）つたない。まずい。 | 5. Нешто со лош резултат, направено непрофесионално; |
| 6. めでたくない。不吉である。 | 6. Нешто несреќно, заканувачко; |
| 7. 質たちがよくない。 | 7. Нешто со низок квалитет; |
| 8. 食べ物がいたんでいる。 | 8. За расипана храна; |
| 9. よい感じを与えない。不快である。 | 9. Непријатно, не предизивикува добро чувство. |

### 2.2.3. Дефиниции од *Толковниот речник на македонскиот јазик*

**ДОБРО како именка од среден род**

| |
|---|
| 1. Сè што е убаво, вредно од морална гледна точка; нешто што е корисно за човекот. |

| |
|---|
| 2. Нешто што е извршено во полза на другите; добро дело, добрина. |
| 3. Благосостојба, безгрижен, среќен живот. |
| 4. Културно и материјално богатство. |

**ДОБАР како придавка**

| |
|---|
| 1. а) Што е со мек и благ карактер, што не прави зло, што сочувствува со другите ; б) Што е карактеристичен за човек со благ карактер; |
| 2. Што има позитивни особини, што е пожелен, корисен ; |
| 3. За семејство, род – чесен, почитуван; |
| 4. а) Што одговара по своите особини на одредени барања или намена ; б) Што соодветствува на барањата, на нормите во општеството; |
| 5. Што е близок, верен некому; |
| 6. За пари, печалба,приход - што е доволно голем,со значителен обем; |
| 7. Што е во голем број или количество; што е во полна мера; |
| 8. Средна оценка во училиште. |

**ЛОШО како именка**

| |
|---|
| 1. Лоша постапка или појава. |

**ЛОШ како придавка**

| |
|---|
| 1. а) Што не е добар (во морална смисла), зол, злобен; спрот. добар; б) Што е опасен, свиреп, крволочен; |
| 2. Што не чини, што е неквалитетен; |
| 3. Што не е добар во својата работа, занимање и сл.; |
| 4. Што е без содржинска, естетска и друга вредност; |
| 5. Што не донесува соодветна, доволна корист; |

| |
|---|
| 6. Што навестува нешто непријатно, злокобен, несреќен; |
| 7. За време - што е непријатно, опасно, тешко; |
| 8. За болест, рана - што е тешка, опасна за живот. |

За зборот **BENE / ДОБРО** како именка, во **италијанскиот** речник најдовме шест главни значења, со прво значење на ‘Она што е добро само по себе, односно совршено во целосноста на своето битисување и во својата морална вредност, и оттука постанува предмет на желба, причина и цел на човековото дејствување‘. Во **јапонскиот** речник пронајдовме три значења на доброто, од кое првото гласи: ‘Она што е правилно, она што е морално, нешто добро‘. Во **македонскиот** толковен речник пак најдовме четири значења, од кои првото гласи: ‘Сè што е убаво, вредно од морална гледна точка; нешто што е корисно за човекот.‘. Заедничко за дефиницијата во сите три јазика е *доброто* како вредност од морална гледна точка, а карактеристично за секој јазик поединечно е дека за Италијанците *добро* значи и *љубов*, за Јапонците тоа значи и *хармонија*, додека пак за Македонците *добро* значи и *благосостојба, безгрижен, среќен живот.*

За зборот **BUONO / ДОБАР** како придавка, во **италијанскиот** речник најдовме 9 главни значења, од кои првото гласи: ‘Што одговара на идејата за моралното добро; што е по норма добро и има за цел да биде добро‘. Во **јапонскиот** речник имаше 20 значења на овој збор, а првото гласи; ‘Нешто што е супериорно, со врвен квалитет‘. Во **македонскиот** толковен речник пак најдовме 8 главни значења, со првото: ‘Што е со мек и благ карактер, што не прави зло, што сочувствува со другите‘. Она што е заедничко за сите три јазика е дека *добар* значи и способен, корисен, вреден итн., додека пак карактеристично за секој јазик поединечно е дека за Италијанците добриот човек е наивен, за Јапонците тој е образован и има висок статус во општеството, за Македонците тој е мек спрема другите.

За зборот **MALE / ЛОШО** како именка во **италијанскиот** речник беа забележани 4 главни значења, од кои првото гласи: 'Во поширока смисла, она што е спротивно на *доброто*, сè она што предизвикува штета при што ја поматува на било кој начин моралноста или физичкото добробитие и заради тоа од него се плашиме, го избегнуваме, го отфрламе, го осудуваме или го почитуваме.' Во **јапонскиот** речник за зборот *лошо* како именка има 5 значења, од кои првото гласи: ‘Она што не е добро. Природна катастрофа, болест, морално лошо однесување кое штети на човековата раса. Спротивно на правдата, на моралот, на законот.‘ Во **македонскиот** речник пак интересно е да се забележи дека за зборот *лошо* како именка

има само едно (!) објаснување на овој збор, односно ‘Лоша постапка или појава.‘ Она што е заедничко за сите три јазика е дека *лошо* има значење на морално штетно, додека пак карактериситчно за секој јазик поединечно е дека за Италијанците лошо може да значи и душевно страдање, за Јапонците значи и природна катастрофа, а за Македонците тоа едноставно значо лоша постапка или појава.

За зборот **CATTIVO / ЛОШ** како придавка во **италијанскиот** речник беа забележани 4 главни значења, од кои првото гласи: ‘Во морална смисла злобно, перверзно, насочено кон лошо.‘ Во **јапонскиот** речник имаше 9 значења, од кои првото гласи: ‘(Кога се работи за изгледот на нешто, или пак на некого) Недостоинствено, неубаво естетски, надворешно;‘. Во **македонскиот** речник пак има 8 главни значења на овој збор, од кои првото гласи: ‘Што не е добар (во морална смисла), зол, злобен; спрот. добар‘. Она што е заедничко за сите три јазика е дека *лош* има значење на ‘несреќно‘, но исто и ‘нешто што не фунционира како што треба или пак не ја исполнува својата намена‘; додека пак карактеристично за секој јазик поединечно е дека за Италијанците *лош* значи нешто страшно, за Јапонците зборот *лош* се користи со значење на ‘грд‘, а за Македонците *лош* значи и ‘опасен, но и крволочен‘.

Во продолжение ги предаваме дефинициите на поимите *добро* и *лошо* што ги содржи *Енциклопедијата за Философија Гарѕанти* (1993):

**ДОБРО**: ‘Концепт кој во историјата на философијата бил разгледуван од две различни гледни точки, односно метафизичко-објективна и субјективна. Со првата перспектива се занимавале истражувачи во античкиот период и во Средниот Век. Оваа перспектива добива една целосна формулација со Платон, кој во својата Република го споредува доброто со сонцето: како што сонцето ги осветлува нештата и ги прави видливи, така доброто го осветлува светот на идеите, во кој и светот на сетилата учествува со своите вистински и добри нешта. На овој начин доброто е основата и изворот на постоењето и на вредноста на сите нешта. Аристотел полемизира со Платон тврдејќи дека доброто не е всушност трансцендентална идеја, туку нешто опипливо и изводливо од страна на човекот. Платоновиот концепт е преземен од Плотин, според кој доброто претставува првата хипостаза на Единственото: нештата се добри доколку учествуваат во доброто и во исто време произлегуваат како еманации од него. Овој концепт е прифатен подоцна од христијанската традиција пто го трансформира во сопствената теорија за создавањето. За средновековната доктрина на трансдендeнталците, доброто и постоењето се меѓусебе заменливи категории: Господ е највисокото добро и суштествата сами по себе се добри бидејќи се создадени од него.

И во античката традиција биле присутни субјективните концепции на доброто (на пример кај софистите), но тие идеи главно се развиле во модерната и современа философија. Заедничко за тие концепции е мислењето дека доброто се дефинира само по себе во релација со субјектот кој го посакува. Субјективноста може да се сфати како емпириска субјективност, и во тој случај има еден релативизам, или пак како способност за самоодредување според универзален закон, што е позицијата на Кант.

**ЛОШО**: ‘Концепт кој е присутен во сите примитивни и архаични митологии кои според дуалистичката концепција, го поврзуваат доброто и лошото со добро и лошо божество. Платон на пример вели дека постојат две души на светот, едната креира добро а другата лошо. Но Платон апсолутно негира дека лошото потекнува од Господ; што се однесува до човековите пороци, тоа е веќе одговорност на човекот. Оваа формулација продолжува во христијанската традиција, почнувајќи од Августин. За христијаните, гревот претставува морално лошо, своеволно лошо дело, додека пак таканареченото физичко лошо што ги содржи маките и страдањето на човекот е казната која праведно се трпи заради направениот грев. Во целокупната христијанска мисла, меѓутоа, постои и теоријата за лошото која ја негира позитивната реалност. Во хеленистичката философија, за Епикур, постоењето на лошото во светот е доказ дека боговите не се заинтересирани за човекот и неговиот живот. Според стоиците, она што изгледа како лошо всушност придонесува за комплексното совршенство на сè што постои. Овој аргумент понатаму го презема Августин: на пример во некоја музика, еден фрагмент сам по себе може да делува како дисонанца, но со другите фрагменти заедно прави една хармонија.

## 3.1. МЕТОДОЛОГИЈА НА ВРЕДНОСНА АНАЛИЗА НА ПОИМИТЕ *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО ПОСЛОВИЦИТЕ

Целта на нашето истражување е преку анализата на пословиците што ги содржат паровите на термини *добро/лошо, добар/лош* и *подобро/полошо* и нивните еквиваленти во италијанскиот и во јапонскиот корпус на пословици, да се пронајдат референти за овие концепти. Преку индуктивна анализа ќе се обидеме да ги пронајдеме оние референти кои италијанското, јапонското и македонското општество ги сметаат за позитивни или негативни. Се одлучивме за овие термини бидејќи претпоставуваме дека тие го изразуваат на експлицитен начин процесот на вреднување на нештата, односно самиот вредносен суд.

Пословиците се поставени во табели, и првичната поделба е според термините. Во првата група се наоѓаат пословиците со именките, во втората се оние со придавките, а во третата група се поставени пословиците со компаративната форма на придавките *добар/лош.* Во **првата колона** се дадени пословиците во својата оригинална форма, во **втората колона** се наоѓа буквалниот превод, во **третата колона** пак е ставено објаснувањето на пословицита (доколку пословицата има повисок степен на метафоричност; за македонските пословици се одлучивме да не даваме објаснуваме на значењето). **Четвртата колона** содржи семантичка анализа на пословиците од два аспекта: *првиот аспект* е семантичката категорија на којашто ѝ припаѓа пословицата, односно дали е ОПШТА КАТЕГОРИЈА, ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА СЕБЕ, ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ И ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА СИТЕ. Во општата категорија се ставени оние пословици во кои референтот е од апстрактна природа, или пак пословицата е во форма на пропозиција која кажува одредена вистина за светот; *вториот аспект* на анализата поаѓа од аксиолошката поделба на вредносни формулации предложена од страна на Марк Шредер (2012) во неговата *Теорија на вредноста.* Како што веќе напоменавме, според Марк Шредер постојат четири основни јазични конструкции коишто го изразуваат процесот на вреднување на нештата, односно: 1**) Вредносен суд, 2) Инструмент, 3) Добробитие,** и **4) Атрибут.** Всушност, преку овие јазични конструкции можеме експлицитно да видиме каква функција имаат самите термини од интерес во пословиците (придавка, глагол – копула, компарација итн.) и оттука овој тип на анализа ни дава информации и за формалниот и за значенскиот аспект на пословицата. На пример, сите пословици кои имаат пропозиција од типот "*Послушноста е добра.*" претставуваат вредносен суд. Пословици што започнуваат со *Добро е /*

*Лошо е,* или *Подобро е / Полошо е* (да се направи одредено нешто) ги ставаме во категоријата на инструмент / добробитие бидејќи самата граматичка структура од овој тип налага дека сè она што следи по структурата е добро или лошо за нас, и затоа може да биде инструмент кој се користи за нашето добробитие. На пример, во пословицата "*Подобро без пари отколку без ум",* на експлицитен и јасен начин е изразено дека подобро е за човекот да биде паметен отколку да има пари а да биде глупав. Обично овој тип на конструкција претполага одредено дејствие или состојба (да се биде паметен), и оттука потекнува инструменталната природа на овој тип пословици. Но со пословици од типот "*Подобро чесна смрт отколку нечесен живот"* кадешто по компарацијата стои именка наместо глагол, најчесто се работи за вредносен суд, во дадениот случај честа во оваа пословица се смета за инстринсично подобра од нечесноста. Четвртата категорија ги содржи оние пословици кадешто термините од интерес имаат функција на атрибут. Ние се одлучивме да дадеме уште една категорија во оваа колона, односно категоријата *заповед*. Постојат низа пословици кои го искажуваат својот вредносен суд преку заповедниот начин, и сметаме дека тие имаат посебно место. Ќе ја земеме за пример пословицата "*Поклони му се на злото како на светото"*. Оваа пословица го содржи на пример терминот *зло* кој е дел од концептот на лошото, меѓутоа суштината на вредносната пропозиција лежи на друго место, односно во заповедта. Оваа пословица нѝ кажува дека треба да се поклонуваме на лошото бидејќи тоа е добро за нас, и во овој случај суштината на пословицата односно вредносниот суд се состои во самата предикација а не во одделните зборови како референти. Со други зборови, самата предикација е референт за вредносниот суд.

**Петтата колона** всушност е од најголем интерес за нашето истражување, бидејќи во неа се поставени референтите на термините, односно за што всушност се вели дека е добро или лошо. Преку референтите се обидуваме да разбереме до кој степен доброто или лошото се изразуваат на апстрактен односно на конкретен начин, и кои и колку референти можеме да пронајдеме за трите јазика. Она што сакаме да дознаеме е всушност до кој степен пословиците се дидактички и етички инструменти, и колкаво претходно знаење треба слушателот/читателот да поседува за да ја сфати пораката. Како што ќе видиме во одредени пословици, референтот ќе биде изразен на експлипицитен начин (*Лесноста е мајка на сите лошотии.)*, кадешто референтот за *лошо* е *лесност;* во други пословици пак, референтот се извлекува на посуптилен начин, односно преку подлабинска значенска анализа, како на пример "*Трпи го лошото да не дојде уште полошо",* кадешто референтот за *добро* е *трпеливост*. Постојат пословици кадешто референтот воопшто не е спомнат, како на пример

"*Лошо е да не знајш а да мислиш дека знајш"*. На прв поглед се чини дека референтот за лошо е *незнаењето*, но во суштина се работи за човековото недоволно познавање на себе кое е *лошо* за човекот.

Според бројот на пословици кои третираат одделни референти сакаме да дојдеме по статистички пат до оние вредности кои се најприсутни во соодветните општества. Освен тоа, цел нѝ е и да утврдиме кои референти се повторуваат во сите три јазици, и притоа да ги воочиме пословичните еквиваленти во сите три јазика.

### 3.2. *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО ИТАЛИЈАНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ

***Bene***

| Пословица на италијански | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|
| 1. *L'abbondanza non fa bene nemmeno al porco.* | Претерувањето не е добро за било кого, па дури и за свињата која се прејадува. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ /ДОБРОБИТИЕ | **Претерување** |
| 2. *Il bene e il bello non furon mai troppi.* | Секој сака да биде опкружен со доброто и со убавото, и секогаш сакаме уште. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 3. *Fai del bene e scordatelo; fai del male e pensaci.* | Последиците од доброто се забораваат брзо, додека пак последиците од лошото се долготрајни. | ДОБРО/ЛОШО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро/лошо однесување** |
| 4. *Fai del bene e non guardare a chi.* | Доброто се прави без разлика за кого се работи. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ЗАПОВЕД | **Добро - апстрактно** |
| 5. *Il bene che tu sai non è sprecato mai.* | Доброто што го правиме лично за нас секогаш нѝ носи добро. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро - апстрактно** |
| 6. *Molto bene lo fa chi non fa male.* | Со самото тоа што човек не чини лошо, всушност постапува добро. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 7. *Dal falso bene viene il vero male.* | Ако човек се преправа дека прави добро, тогаш тоа е навистина лошо бидејќи лаже. | Општа категорија | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 8. *Bene fa bene.* = 9. *II bene trova il bene.* = 10. *II bene al bene corre.* = 11. *II bene viene dal bene.* = 12. *Chi ben ripone, ben trova.* = 13. *Un bene mena l'altro.* = 14.*Chi fa bene, bene aspetti.* | Добрите постапки носат добро во животот. | Општа категорија | **Добро - апстрактно** |
| 15. *II bene fatto non è mai perduto.* | Добрите постапки остануваат во сеќавање, и за оној кој го направил и за оној кому му е сторено. | Општа категорија | **Добро однесување** |
| 16. *Chi fa bene all'ingrato offende il Cielo.* | Ако правиш добро некому кој не го препознава ниту го признава тоа, не е во согласнот со духовноста. | Лошо за Господ | **Добро однесување кон лош** |
| 17. *Non far mai bene, non avrai mai male.* = *18. Più bene fai, più male ricevi.* | Понекогаш кога се прави добро, особено на оние кои не заслужуваат, знае да се врати на лошо. | Лошо за себе | **Добро однесување** |
| 18. *Più bene fai, più calci prendi.* = 19. *Chi fa del bene muore ammazzato.* = 20. *Fai del bene ai pezzenti e in capo a un anno ti cavano gli occhi.* | Добрите луѓе често се сметаат за глупави, и токму затоа оној кој прави добро ќе си го добие. | Лошо за себе | **Добро однесување** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 21. *Fare il male è peccato, fare il bene è buttato.* = 22. *Non far male che è peccato,non far bene che è scordato.* | За оној што не го цени, доброто брзо се заборава и исто како да не било направено. | Лошо за себе | **Добро/лошо однесување** |
| 23. *Per fare il bene ci vuol tutto bene; per fare il male basta poco male.* | За добрите постапки треба голем напор и вложување, додека за лошото не треба ништо. | Општа категорија | **Добро/лошо однесување** |
| 24. *Il bene d'un anno si perde in un giorno.* | Доброто брзо се заборава, и целиот вложен труд може да исчезне и да се заборави во еден ден. | Лошо за себе | **Добро однесување** |
| 25. *Bene fatto per paura nulla vale e poco dura.* | Ако правиме добро зашто се плашиме од некого, тогаш го правиме со сила и тоа не е добра постапка. | Лошо за себе | **Добро однесување** |
| 26. *Anche il bene viene a noia.* | Бидејќи човека постојано го чека доброто да се појави, повеќе е навикнат на лошото, та кога ќе му се намевне среќата му станува досадно. | Општа категорија | **Добро - апстрактно** |
| 27. *Il troppo bene può far danno.* | Екстремноста не е добра, било | Лошо за себе | **Екстремност** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | за добро било за лошо. | | |
| 28. *Prendi il bene quando viene.* | Кога ќе се појави доброто во нашиот живот, подобро е да го прифатиме и да го искористиме моментот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро - апстрактно** |
| 29. *Tutto è bene quel che finisce bene.* | Колку и да е тешка одредена ситуација или настан, ако има добар крај лошото лесно се заборава. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добар крај** |
| 30. *Nessun bene dura cent'anni.* | Ништо не трае вечно, и току затоа треба да бидеме подготвени кога ќе му дојде крајот на доброто. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 31. *Bene perduto meglio conosciuto.* | Дури откако ќе изгубиме некое добро во нашиот живот ја сфаќаме вистинската вредност на нештата. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Добро - апстрактно** |
| 32. *È bene accendere una candela ai Santi e una al Diavolo.* | Добро е да се одржува рамнотежата меѓу лошото и доброто, бидејќи не знаеме кое ќе нѝ послужи. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Молитви на ѓаволот и светците** |
| 33. *In fretta e bene non vanno insieme.* | Кога брзаме со нешто правиме грешки и си чиниме лошо сами | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Брзање** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | на себе. | | |
| 34. *Chi fa male guadagna un carro di sale; chi fa bene guadagna un carro di fieno.* | Наивниот односно добриот нема никаква заработувачка, додека пак лошиот секогаш извлекува повеќе профит. | ДОБРО/ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Добро/лошо однесување** |
| 35. *Bisogna parlare poco e agire bene.* | Делата се оние кои зборуваат за доброто повеќе отколку самите зборови. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Добро однесување** |
| 36. *Male facendo s'impara a far bene.* | Само ако постапуваме лошо можеме да научиме од искуството и од последиците дека треба да се прави добро. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 37. *Chi fa del male scrive sul marmo, chi fa del bene scrive sull'acqua.* | Доброто многу брзо се заборава, додека пак лошото останува. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |
| 38. *Il meglio è nemico del bene.* | Многу често желбата да се подобриме и да се усовршиме го уништува доброто што е во нас. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Амбициозност** |
| 39. *Chi fa tanti mestieri non ne fa bene uno.* | Оној што се бави со многи професии, не ја познава ниедна доволно добро. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Непрофесионалност** |
| 40.*Fate del bene che la morte viene.* | По смртта нѐ чека средбата со Господ, затоа треба да правиме | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | добро за да се оправдаме. | | |
| 41. *Ci si attira l 'odio facendo del bene come facendo del male.* | Доброто може да предизика лутина и бес кај другиот исто како лошото. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Добро/лошо однесување** |
| 42. *Parlare è bene, tacere è meglio.* = 43. *Poco parlare e bene operare.* | Кога се зборува има голема веројатност да се каже нешто лошо, затоа подобро е да се молчи. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Молчење** |
| 44. *Pentirsi è bene, non peccare è meglio.* | Добро е да се каеме, но уште подобро е да не правиме лоши дела за каење. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Добро однесување** |
| 45. *È bene che uno si sacrifichi per tutti.* | Понекогаш добро е за една заедница да има "жртвено јагне" за да можат останатите да живеат во мир. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Пожртвуваност** |
| 46. *Chi fa del bene si fa la scala per salire a Dio.* | Оној што прави добро во животот ќе оди во рајот по смртта. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро однесување** |
| 47. *Soffri il male e aspetta il bene.* | Иако се случуваат лоши работи во животот, треба постојано да се надеваме на подобро. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Трпеливост** |
| 48. *È bene sospettare anche del padre.* | Секој може да биде непријател, па дури и член на сопствената | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Сомнеж** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | фамилија. | | |
| 49. *Fare il bene tardi è meglio che mai.* | Според христијанските верувања, никогаш не е доцна оној што грешел да се врати на правиот Господов пат. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро однесување** |
| 50. *È bene sapere un po' di tutto.* | Знаењето секогаш може да биде корисно во животот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Знаење** |
| 51. *Nel bene prudenza, nel male pazienza.* | Кога доброто е во нашиот живот треба да бидеме претпазливи да не го изгубиме, а со лошото да бидеме трпеливи. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Трпеливост/мудрост** |
| 52. *Il bene si cerca e il male arriva.* = 53. *Il bene si cerca e il male s'aspetta.* | За доброто да се најде треба напор, додека лошото веднаш се појавува. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - асптрактно** |
| 54. *Il bene quando viene, il male quando conviene.* | И доброто и лошото треба да се примат со раширени раце. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо – апстрактно** |
| 55. *Quel che fa bene al corpo fa male all'anima.* | Уживањето во одредени работи може да нѝ биде убаво, но не мора да значи дека е навистина добро за нас. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Карнално задоволство** |
| 56. *Fidarsi troppo è male, ma non fidarsi mai è peggio.* | Лошо е да се има преголема доверба, но уште полошо е | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО | **Недоверба** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | воопшто да се нема. | БИТИЕ | |
| 57. *Il male peggiore è quello che non si sente.* | Најлошо е лошото што тајно се спрема:заговарачи, шпиони итн. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 58. *Chi augura il male agli altri lo chiama per sé.* | Оној што посакува лошо на другите си го повикува самиот, лошото со лошо враќа. | ЛОШО ЗА СЕБЕ И ЗА ДРУГИТЕ | **Лошонамерност** |
| 59. *Male che dura ti porta in sepoltura.* | Најлошо што може да се случи на човека е болест, а долготрајните носат смрт. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Болест** |
| 60. *Anche il male dei cent'anni viene sempre troppo presto.* | И во длабока старост да се појави болеста, пак се чини како да дошла прерано. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Болест** |
| 61. *Il male vien sull'ali e se ne va a piedi.* = 62. *Il male vien di trotto e se ne va di zoppo.* = 63. *Il male viene a salti e se ne va a pie'zoppo.* = 64. *Il male viene a chili e se ne va via a grammi.* | Лошите случки и болестите секогаш се појавуваат како гром од ведро небо, но се задржуваат долго во животот на човекот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Долготрајност на лошото** |
| 65. *Cura il male quando è poco.* | Подобро е да се започне со лекувањето на болеста додека симптомите се се уште мали. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Спречување болест** |
| 66. *Chi nasconde il male finisce all'os-pedale.* | Болеста мора да се лекува правилно и на време, а никако | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Криење болест** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | да се крие. | | |
| 67. *Il male non domanda mai permesso.* | Доброто никогаш не бара дозвола да се појави, напротив, секогаш изненадно доаѓа во животоот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 68. *Il male s'attacca anche alle querce.* | Лошото и болеста може да го снајде и најсилниот човек. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Болест** |
| 69. *Male previsto mezza sanità.* | Болеста која е предвидена или спречена на време нема да земе замав. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Спречување болест** |
| 70. *Del male degli altri l'uomo guarisce e del proprio muore.* | Сите знаат да даваат совети на другите за здравје, но кога се работи за нас лично, дури тогаш сфаќаме колку е тешка болеста. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Болест** |
| 71. *Il male degli altri dà poco dolore.* = 72. *I mali altrui si sopportano meglio dei propri.* | Бидејќи не нè засега лично, полесно се носиме со лошото на другите отколку тоа нам да нѝ се случи. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 73. *Di due mali bisogna scegliere il minore.* | Секогаш имаме избор да го избереме помалото лошо од две лоши нешта. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Мудрост** |
| 74. *Il male non si augura nemmeno alle bestie.* | Лошото не смееме никому да го посакаме, ниту на ѕверовите. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ | **Лошонамерност** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 75. *Male voluto non è mai troppo.* = 76. *Il male che ha voluto ognuno se lo goda.* | Се вели за оној кој не послушал добар совет и го направил спротивното, значи сам си го барал. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо - асптрактно** |

***Male***

| Пословица на италијански | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|
| 77. *Il male che non ha riparo è bene tenerlo nascosto.* | Лошото што не може да се искорени подобро е да остане скриено. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ | **Лошо однесување** |
| 78. *Non c'è male senza bene.* | Понекогаш лошото носи со себе и по некое добро. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо – асптрактно** |
| 79. *Chi non sa di male, non sa di bene.* | Оној кој не направил грешки во минатотото, нема да разликува што е добро а што лошо. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |
| 80. *Chi ammazza cani e gatti fa male i suoi fatti.* | Во пеколот се оди и за убивање животни. | ЛОШО ЗА ЖИВОТНИТЕ | **Убивање животни** |
| 81. *Uno può far male a cento.* | Доволно е една лоша намера од еден лош човек да влијае на многумина со добри намери. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ | **Лошо однесување** |
| 82. *Chi comincia male finisce peggio.* | Лош почеток, лош крај. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош почеток** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 83. *Chi vuole il proprio male si tenga il danno.* | Ако некој сака да си направи лошо, нека ги сноси сам своите последици. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 84. *A fare il male s'impara presto.* | Лесно е да заоди по лошиот пат, но тешко е да се врати на добриот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо однесување** |
| 85. *D'ogni male e d'ogni bene la fine presto viene.* = 86. *Male non regna e bene non dura.* | Ништо не трае вечно, ниту доброто ниту лошото. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 87. *Il male è male a farlo, ma peggio a pubblicarlo.* | Доволно е лошо да се прави лошо, а уште полошо ако некој се фали со тоа. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 88. *Non tutto il male vien per nuocere.* = 90. *Non c'è un male che non porti un bene.* | Со секое лошо доаѓа по некое добро во нашиот живот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо – апстракно** |
| 89. *Male non fare, paura non avere.* | Ако не правиш лошо, тогаш нема потреба да се плашиш од лоши последици. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 90. *A male mortale né medico, né medicina vale.* | На лошата болест ништо не може да ѝ помогне. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Болест** |
| 91. *Niente facendo s'impara a far male.* | Со самото тоа што не правиме добро ние всушност правиме лошо. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Мрзеливост** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 92. *A chi vuol far male non manca occasione.* | Лошото е многу лесно да се направи и има многу можности за тоа во секојдневниот живот. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ | **Лошо однесување** |
| 93. *L'ozio insegna a far male.* | Мрзеливоста сама по себе е лоша и го отвора патот на лошите постапки. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Мрзеливост** |
| 94. *È peggiore la paura del male.* | Ако имаме страв од лошото го повикуваме. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Страв од лошо** |
| 95. *La paura del male porta il male della paura.* | Стравот од лошото е сам по себе лош. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Страв од лошо** |
| 96. *Dio ci guardi dal peggio, che di male ce n'è abbastanza.* | И да е лошо, треба да му се молиме на Господа да не биде полошо. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 97. *Nessun male e nessun bene senza pena va o viene.* | Секоја промена во животот носи потешкотии, без разлика дали е добра или лоша. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо – апстракно** |
| 98. *Il male viene sempre da coloro che comandano.* | Лошото секогаш доаѓа од оние кои го наметнуваат тоа и имаат поголема моќ. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ | **Лошо однесување** |
| 99. *Non c'è peggior male [puzzo] di quello del povero.* | Најголемото лошо на светото е смрдеата на сиромавиот. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Сиромаштија** |
| 100. *È male esser povero, ma peggio essere minchione.* | Лошо е да си сиромав, но уште полошо е да си глупав или | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Глупавост** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | будала, бидејќи не можеш да се извлечеш од лоша ситуација. | | |
| 101. *La povertà e la vecchiaia sono il male e il malanno.* | Сиромашноста и староста се најлошите состојби на човекот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Сиромаштија/старост** |
| 102. *Ogni male ha la sua ricetta.* | Секое лошо се смислило и сторило во одредени услови. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо – апстракно** |
| 103. *Quando si rovescia il sale sta per arrivare qualcosa di male.* | Постои верување дека кога ќе се истури сол, некое лошо се спрема да се појави. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 104. *Meglio soli che male accompagnati.* | Подобро да бидеме сами отколку во лошо друштво. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Самотија** |
| 105. *L'ultimo male è il peggior di tutti.* | Нема поголемо лошо од смртта. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Смрт** |
| 106. *La vecchiaia è un male senza rimedio.* | На староста ѝ нема лек. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Старост** |

***È meglio***

| Пословица на италијански | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|
| 107. *Meglio abbondare che farla mancare.* | Бидејќи не знаеме што нѝ носи животот, подобро е да имаме залихи (храна, пари) отколку да | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Залиха** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | фали нешто. | | |
| 108. *Meglio non acquistare che perdere.* | Подобро е да се задоволиме со тоа што го имаме, бидејќи ако сакаме нешто повеќе може да го изгубиме тоа што го имаме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Претпазливост** |
| 109. *Meglio acquistar caro che aver niente a buon mercato.* | Кога купуваме нешто со лош квалитет и евтино, обично нема трајност и на тој начин сме изгубиле пари. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Квалитет** |
| 110. *Meglio un aiuto che cento consigli.* | Делата се поважни од зборовите; кога некој има мака, зборовите не можат да помогнат. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Помош** |
| 111. *Meglio essere amato che temuto.* | Кога се плашат од нас, тогаш луѓето повеќе нè почитуваат отколку кога нè сакаат. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Љубов** |
| 112. *E meglio essere temuto che amato.* | Во контраст со претходната пословица, подобро е искрено да не сакаат отколку да се плашат од нас. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Стравопочит** |
| 113. *Meglio un amico vicino che un parente lontano.* | Пријателот што нѝ е до рака може многу повеќе да помогне | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Добар пријател** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | отколку далечниот роднина. | | |
| 114. *Meglio perdere un amico che una battuta.* | При правење шега поважно е да се покаже човек како попаметен и поитар, па макар и да го навреди својот пријател. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Итрина** |
| 115. *Meglio un'aringa al giorno che un castrone l'anno.* = 116. *Meglio bere un goccio tutti i giorni che una gran bevuta ogni tanto.* | Треба да се задоволиме со тоа што го имаме и да го цениме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 117. *Meglio un'aringa in casa propria che uno storione alla tavola del signore.* = 118. *M eglio un boccone di pan secco m angiato in pace, che una casa piena di carni sacrificate e di contese".* = 119. *Meglio pane e cipolla in casa tua che arrosto in casa d'altri.* | Подобро е да имаме храна со понизок квалитет и слободно да ја јадеме дома, отколку да јадеме скапи производи во туѓа куќа каде не сме слободни. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Слобода** |
| 120. *Meglio arrivare più tardi e arrivar sani.* | Брзањето знае да предизвика лоши постапки, па затоа е подобро да задоцниме но да стигнеме здрави и живи. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Здравје** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 121. *Meglio arrivare prima che dopo.* | Спротивно на претходната пословица, во предност сме ако стигнеме порано и почекаме, отколку да закасниме и да го изгубиме превозот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Навременост** |
| 122. *Meglio l'avuto che l'atteso.* | Подобро е да се задоволиме со тоа малку што сме го имале отколку да патиме по она што можеби утре ќе дојде. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 123. *Meglio puzzar di merda che di bischero.* | Подобро е да нè мислат за сиромашни отколку за глупави. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Глупавост** |
| 124. *Meglio soli con una borsa piena che in tanti senza un quattrino.* | И сам да си е подобро кога си богат отколку со сите сиромави. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Пари** |
| 125. *Meglio una pietosa bugia che una crudele verità.* | Бидејќи вистината знае да боли, подобро е понекогаш да кажеме блага лага. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Лага** |
| 126. *Meglio una bugia al momento buono che una verità al momento sbagliato.* | Доколку не е момент да се каже вистиниата в лице, подобро е да се каже лага. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Лага** |
| 127. *Meglio la lode d'un buono che quella di cento malvagi.* | Поважна е пофалбата од само еден добар човек отколку | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО | **Искреност** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | лажните зборови на 100 мина лоши. | БИТИЕ | |
| 128. *È meglio cader dalla finestra che dal tetto.* = 129. *Meglio cader dal letto che dal tetto.* | Кога се соочуваме со две лоши нешта, подобро е да го избереме она со помали последици, како што е паѓање од прозорец наместо од кровот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Снаодливост** |
| 130. *Meglio correre alla campana che alla tromba.* | Подобро е да сме дел од црквата отколку од војската, така имаме повеќе шанси да преживееме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Живот** |
| 131. *Meglio povera capanna in bosco che ricca nave in mare.* | Подобро е да имаме малку но тоа да е сигурно, отколку многу а несигурно. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Сигурност** |
| 132. *Meglio possedere quattro mattoni che abitare in un palazzo d'altri.* | Подобро да имаме малку а да е лично наше, отколку да зависиме од нешто туѓо. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Личен посед** |
| 132. *Meglio capo d'asino che coda di cavallo.* = 134. *Meglio capo di gatto che coda di leone.* = 135. *Meglio essere testa di formica che coda di leone.* = 136. *Meglio testa di pidocchio che coda di drago.* = 137. *Meglio capo* | Подобро е да сме на врвот во некоја организација или заедница која е помала или со помала вредност, отколку да сме безначајни во поголема заедница или место. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Статус** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| *di lucertola che coda di dragone.* = 138. *Meglio primo in un villaggio delle Alpi che secondo a Roma.* = 139. *Meglio primo a casa sua che secondo a casa d'altri.* | | | |
| 140. *Meglio arrivare al cancello accompagnato dai carabinieri che dai preti.* | Подобро е да нè пречека полицаецот пред затворската порта отколку свештениците пред црквената порта, бидејќи тоа значи смрт. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Живот** |
| 141. *La carità è meglio farla che cercarla.* | Барањето милост од други е понепријатно отколку давањето. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Милост** |
| 142. *Meglio chiedere che rubare.* | Подобро е да се пресрамиме и да побараме нешто ако немаме, отколку да го направиме лошиот чекор и да украдеме тоа што не нѝ припаѓа. (најмногу се однесува на земјоделски производи) | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Чесност** |
| 143. *È meglio non cominciare che lasciare a mezzo.* | Тоа што веќе сме го почнале подобро е да го завршиме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Трпеливост** |
| 144. *Meglio una coscienza un po' sporca che le tasche troppo pulite.* | Подобро е да правиме одредени компромиси и да се снаоѓаме | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО | **Пари** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | во животот отколку да бидеме со чиста совест но без куќа. | БИТИЕ | |
| 145. *E meglio dare che ricevere.* | Давањето е од голема општествена и морална важност и го намалува ширењето на лошото. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Давање** |
| 146. *Meglio dare e pentire che tenere e patire.* | Кога некому му е потребна нашата помош, подобро е да ја дадеме отколку подоцна да се каеме и да нè јаде совеста. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Давање** |
| 147. *Meglio dolore di borsa che di cuore.* | Подобро е да имаме финансиска загуба отколку емотивна, оти втората е многу потешка за пребродување. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Губиток на пари** |
| 148. *Meglio un dottore fortunato che bravo.* | Во минатото среќата играла многу поголема улога во лечењето отколку денес. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Среќа** |
| 149. *Meglio vivere di roba rubata che di roba elemosinata.* | За да се живее од милоста на другите потребно е да се изгуби достоинството, нешто што може да се избегне со крадење. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Крадење** |
| 150. *Meglio ferito che morto.* | Раната може да се излечи, но | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО | **Живот** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | смртта не се лечи. | БИТИЕ | |
| 151. *Meglio dormire solo in un fienile che sotto un baldacchino con una vecchia matta.* | Подобро е човек да живее сам во скромна куќа отколку во луксузна куќа со неатрактивна и глупава жена. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Достоинство** |
| 152. *Meglio esser bianchi come sedani che verdi come finocchi.* | Подобро е да имаме седа коса отколку зелена боја на лицето од болест. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Здравје** |
| 153. *Meglio aver fontana che cisterna.* | Подобро е да поседуваме нешто што нѝ носи постојано по малку профит, отколку да имаме многу и да се потроши. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Сигурен профит** |
| 154. *Meglio nascere fortunato che figlio di re.* = 155. *Meglio nascere fortunati che ricchi.* = 156. *Meglio nascer fortunato che bello.* | Ако се родиме со среќа во животот ќе добиеме се што ќе посакаме, додека ако се родиме богати а без среќа, сето тоа може да го изгубиме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Среќа** |
| 157. *Meglio un passerotto in pentola che un'oca in valle.* = 158. *Meglio un uccello in mano che quattro sopra il tetto.* = 159. *Meglio un passerotto nel padellino che una beccaccia al bosco.* = 160. *Meglio un coniglio in mano* | Подобро е да се задоволиме со тоа малку што го имаме, отколку да мечтаеме по тоа што го немаме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Скромност во потребите** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| *che una lepre nel bosco.* | | | |
| 161. *Meglio fuggire con vergogna che restar morto con onore.* | Ни честа не е толку важна колку животот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Живот** |
| 162. *Meglio soffrir di gelosia che di corna.* | Подобро е да бидеме љубоморни, на тој начин ќе се спасиме од прељуба. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Љубомора** |
| 163. *Meglio marito freddo che geloso.* | Доколку мажот е ладен и не се интересира многу за жената, таа има поголема слобода да прави што сака. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Слобода** |
| 164. *Meglio un po' di giudizio che una cassa d'oro.* | Разумноста и доброто расудување можат да создадат од ништо нешто, додека пак богатството во рацете на глупавиот може да пропадне. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |
| 165. *Meglio morire d'indigestione che di fame.* | Поубаво да боледуваме од прејаденост отколку од глад. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Храна** |
| 166. *Meglio dieci colpevoli liberi che un innocente alla forca.* | Понеправедно е да се затвори невин човек отколку да се пуштат на слобода неколку виновни. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Правдина** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 167. *Meglio l'invidia del nemico che quella dell'amico.* | Ако пријателот ти е љубоморен и завидлив, тогаш тој станува непријател. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Добар пријател** |
| 168.*Meglio cattiva legge che nessuna legge.* | Во заедница без закони владее поголем хаос отколку во земја со лоши закони. | ДОБРО ЗА СИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Закон** |
| 169. *Meglio vivere un giorno da leone che cent'anni da pecora.* | Поарно три дни петел отколку 100 години кокошка. Односно подобро е да се живее краток но храбар и голем живот, отколку да се живее долго како никој и ништо. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Вредност** |
| 170. *Meglio libero e povero, che schiavo con le catene d'oro.* | Слободата нема цена. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Слобода** |
| 171. *Meglio una cattiva madre che un' ottima matrigna.* | Маќеата не може да ја замени љубовта на вистинската мајка, колку и да била лоша. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Мајчинство** |
| 172. *Meglio veder in casa il fornaio che il medico.* | Подобро секое утро да се гледа пекарот од прозорот отколку докторот. Односно подобро е во животот да бидеме здрави и опкружени со добри нешта. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Здравје** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 173. *Meglio andare a letto senza mangiare che senza lume.* | Во поранешно време ако некое семејство немало светло во својот дом, особено бидејќи свеќите биле со ниска цена, тоа значело дека го достигнале врвот на немаштијата. Токму затоа дури е подобро да си гладен отколку без светло. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Светлина** |
| 174. *È meglio rimetterci i capelli che la pelle.* | Кога веќе трпиме некаква штета, подобро е да биде на сметка на убавината отколку на здравјето. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Здравје** |
| 175. *Meglio mendicante che ignorante.* | Да се биде сиромашен е подобро отколку да се биде глупав и незнајко. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Сиромаштија** |
| 176. *È meglio morir con onore che viver con vergogna.* | Подобро краток и чесен живот отколку долг и срамен. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Чесност** |
| 177. *Meglio un sincero no che un falso sì.* = 178. *Meglio un no che cento forse.* | Секогаш е подобро е да сме искрени, иако тоа значи дека треба да се спротивставиме некому. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Искреност** |
| 179. *Un oggi è meglio di dieci domani.* | Денешниот ден е посигурен од утрешниот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО | **Сигурност** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | | БИТИЕ | |
| 180. *Meglio una sassata nella testa che una ferita nell'onore.* | Физичката болка не е толку страшна колку повредената чест на човекот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Чест** |
| 181. *Meglio orfano di padre che di madre.* | Ништо не може да ја замени мајчинската љубов. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Мајчинство** |
| 182. *Meglio spendere all'osteria che col medico o in farmacia.* | Подобро е да трошиме пари на кафани отколку на доктори. Односно, подобро е да уживаме во животот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Храна** |
| 183. *Meglio buoni pagani che cattivi cristiani.* | Подобро добар и чесен човек со различна вера од нашата, отколку некој лош со иста вера. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Добро однесување** |
| 184. *È meglio il pane nero che dura del bianco che finisce.* | Подобро да имаме мал профит кој регуларно нѝ доаѓа отколку многу пари одеднаш. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Сигурен профит** |
| 185. *Meglio pensarci prima che pianger poi.* | Три пати мери, еднаш сечи. Секоја акција има реакција и последици. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |
| 186. *Meglio pensare un minuto che lavorare un giorno.* | Подобро е да го користиме умот и да бидеме ефективни отколку | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | бесцелно да трошиме енергија цел ден. | | |
| 187. *Meglio un uovo oggi che una gallina domani.* = 188. *Meglio testa di gambero che osso di pescecane.* | Поарно јајце денес отколку кокошка утре. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 189. *Meglio povertà onorata che ricchezza svergognata.* = 190. *Meglio un nome onorato che una grande ricchezza.* | Подобро е да се живее добар и чесен живот како сиромав отколку срамен живот како богат. | ЛОШО = ВРЕДНОСЕН СУД | **Нечесно богатство** |
| 191. *Meglio puzzare di merda che di scemo.* | Подобро е за човек да е од скромна фамилија и сиромав отколку да биде глупав. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Глупавост** |
| 192. *Meglio il rognoso che l'ozioso.* | Подобар е болниот човек, кој не е способен да работи, од мрзеливиот кој може но не сака. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Работливост** |
| 193. *Meglio scalzo che in scarpe a prestito.* | Подобро бос отколку со туѓи обувки. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Личен посед** |
| 194. *Meglio schiaffi sinceri che baci falsi.* | Лажниот однос повеќе боли од искрениот, па и кога се шлаканици. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Искреност** |
| 195. *Meglio morire nel vino che nello sciroppo.* | Посреќна е смртта предизвикана од премногу вино отколку | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО | **Алкохол** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | од многу лекови. | БИТИЕ | |
| 196. *Meglio simpatico che bello.* | Убавината поминува со текот на времето, но внатрешната убавина останува, и токму затоа подобро е човек да е фин отколку убав. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Добра природа** |
| 197. *Meglio un po' stupido che troppo furbo.* | Подобро е човек да е малку глупав отколку многу итар. Итрината знае да биде лоша. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Глупавост** |
| 198. *Meglio comprarsi il prosciutto a etti che mantenere una troia tutto l'anno.* | Подобро е да се трошат пари на проститутки од време на време отколку да се има жена и да биде секојдневен трошок. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Штедење** |
| 199. *È meglio grattarsi con le unghie proprie che con quelle degli altri.* | Подобро е ние самите да се критикуваме и да си ги поправаме грешките отколку на некој друг да му ја оставиме таа задача. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Самокритичност** |
| 200. *È meglio bruciare una città che distruggere un'usanza.* | Загубата на некој обичај може да предизвика последици на материјално, на духовно и на психичко ниво, и токму затоа е | ДОБРО ЗА СИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Обичај** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | навистина лоша. | | |
| 201. *È meglio un tristo vino che un'ottima acqua.* | Подобро е и лошо вино да се пие отколку обична вода. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/-ДОБРОБИТИЕ | **Алкохол** |
| 202. *Meglio un brutto vivere che un bel morire.* = 203. *Meglio tra i vivi che tra i santi.* | Животот колку и да е лош вреди да се живее. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/-ДОБРОБИТИЕ | **Живот** |
| 204. *Meglio mal maritata che zitella.* | Подобро во лош брак отколку немажена. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Брак** |
| 205. *Meglio sposare un vedovo che morir zitella.* | Колку и да е лошо да бидеш жена на вдовец, подобро е тоа отколку да останеш немажена. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Брак** |

***È Peggio***

| Пословица на италијански | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|
| 206. *Avaro e maldicente peggio di loro non c'è gente.* | Најлоши луѓе се скржавите и озборувачите. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Скржавост и лоша уста** |
| 207. *Esser brutto è una disgrazia, peggio ancor non aver grazia.* | Навистина е лошо да си грд, но уште полошо е да немаш | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Грдост/неблагородност** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | грација. | | |
| 208. *Chi sempre cambia finisce nel peggio.* = 209. *Chi più sceglie sceglie il peggio.* | Оној што никогаш не е задоволен и постојано бара и бира завршува полошо. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Алчност** |
| 210. *Chi comincia male finisce peggio.* | Лошиот почеток носи уште полош крај. Пред да започнеме нешто, треба добро да се подготвиме. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Лош почеток** |
| 211. *Chi vuol fare meglio del bene finisce per far peggio.* | Оној што не е задоволен од нешто што е добро направено и сака да биде уште подобро, честопати го упропастува и она што го направил. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Амбиција** |
| 212. *Non ti lagnar del ben che peggio ti viene.* | Оној што се жали од доброто што го поседува и бара уште, ќе му дојде полошо. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Алчност** |
| 213. *Il peggio non è mai morto.* = 214. *Al peggio non c'è (mai) fine.* = 215. *Peggio è dietro la porta.* = 216. *Il peggio viene sempre dopo.* = 217. *C'è sempre il peggio del peggio.* = 218. *Il peggio può sempre arrivare.* | По лошото доаѓа полошо. Полошото никогаш нема крај. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 219. *Il peggio è sempre certo.* | Најлошото што доаѓа неизбежно кај сите е староста и смртта. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Смрт** |
| 220. *Guarda il peggio e cerca il meglio.* | Теши се со оној кому му е полошо од тебе и надевај се на добро. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 221. *Restituire è peggio che rubare.* | Кога веќе си украл, остани си на своето и задржи си го украденото. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Крадење** |

***Buono***

| Пословица на италијански | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|
| 222. *Acquisto caro, buon risparmio.* | Купувањето на скапи а квалитетни производи е доживотна инвестиција. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар квалитет** |
| 223. *Acquisto a buon mercato, pensaci due volte.* | Она што евтино сме го купиле неизбежно ќе нè разочара од гледна точка на квалитетот. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош квалитет** |
| 224. *Da cattivo albero non venne mai buon frutto.* | Круша под круша паѓа. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лошо потекло** |
| 225. *Amicizia e maccheroni se non son caldi non son buoni.* | Топлината е суштинска за вкусни макарони и за добри пријатели. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Топлина** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 226. *Val più un buon amico che cento parenti* | Пријателот што ти е близок многу повеќе може да ти се најде од далечниот роднина. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА АТРИБУТ | **Добар пријател** |
| 227. *L'amico è come il vino:più è vecchio più è buono* | Колку повеќе трае пријателството, толку е подобар пријателот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Долго пријателство** |
| 228. *L'aria buona è mezza salute.* | Чистиот воздух е основа за доброто здравје. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Чист воздух** |
| 229. *Del bello e del buono se ne parla dappertutto.* | Сите зборуваат за доброто и убавото бидејќи сите го посакуваат. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Убавина/добрин а** |
| 230. *Tutto è bello finché non s'è visto, tutto è buono finché non si è provato.* | Зборовите знаат да пренесат одредена слика за нештата, но на фантазијата само реалноста може да ѝ стави крај. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Реалност** |
| 231. *Il buono non è mai troppo.* | Постојано сакаме повеќе добро во нашите животи. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 232. *Il buono lo conoscono tutti.* | Сите го знаат и го препознаваат доброто. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро – апстрактно** |
| 233. *Prendi il buono quando ce l'hai che il cattivo non manca mai.* | Доброто пречекај го со отворени раце кога доаѓа оти лошото секогаш е присутно. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро/ лошо - апстрактно** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 234. *Chi è buono crede che tutto sia buono.* = 235. *Chi è buono crede che tutti siano come lui.* | Оној што има добра душа, го мисли истото и за другите. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар човек** |
| 236. *Il buono è creduto minchione.* | Добриот човек се смета за будала. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар човек** |
| 237. *Quand'uno è buono tutti se n'approfittano.* = 238. *I più buoni finiscono in croce.* = 239. *I più buoni se li mangia il lupo.* | Луѓето ја искористуваат добрината на добриот човек. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар човек** |
| 240. *I buoni sono tutti in Paradiso.* | Со други зборови, нема веќе ниту еден добар човек на земјата, секој има по нешто лошо. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар човек** |
| 241. *Pane buono, vino buono e uomini buoni sono i primi a finire.* | Добриот леб, доброто вино и добриот човек веднаш се трошат. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Квалитет** |
| 242. *Chi è troppo buono con gli altri non lo è abbastanza con se stesso.* | Човекот кој е премногу добар со друите си прави лоша услуга сам на себе. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар човек** |
| 243. *Non è buono chi non cerca di diventare migliore.* | Колку и да си добар, секогаш има простор за подобрување. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Амбициозност** |
| 244. *Chi si crede buono comincia ad essere cattivo.* | Оној кој се мисли за добар веќе почнува да мисли лошо, оти суетата му го мати умот. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Суета** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 245. *Chi è buono a qualcosa serve a tutti.* | За кој било занает да се работи, ако си го познаваме добро тогаш сме корисни за луѓето околу нас. | ДОБРО ЗА СИТЕ = АТРИБУТ | **Занает** |
| 246. *I buoni sono spesso soli.* | Кога некој човек е добар, на него се гледа со сомнеж и со страв, та затоа добрите се избегнуваат. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Довар човек** |
| 247. *Calabresi uno buono e cento appesi.* | Во традицијата на Италија се смета дека луѓето од Калабрија се лоши по природа. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Човек од Калабрија** |
| 248. *Cattive parole guastano i buoni costumi.* | Иако некој има добри манири, сето тоа може да се уништи со лош јазик. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош збор** |
| 249. *Buona cena, buon sonno.* | Кога човек е најаден спие поубаво. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Храна** |
| 250. *La buona compagnia accorcia il cammino.* | Кога сме во добро друштво секое патување нѝ е пријатно и нѝ се чини пократко. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар пријател** |
| 251. *La buona compagnia è mezzo pane.* | Добрите пријатели можат да нѝ помогнат во тешки времиња. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар пријател** |
| 252. *Nella buona compagnia non ci sta malinconia.* | Добрите пријатели нѝ го разубавуваат животот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар пријател** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 253. *Chi compra a tempo compra a buon mercato.* | Оној што ќе направи пазар во идеален момент ја има нај-добрата зделка. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Навременост** |
| 254. *I buoni conti fanno i buoni amici.* | Чиста сметка долга љубов. | ДОБРО ЗА СИТЕ = АТРИБУТ | **Чиста сметка** |
| 255. *Corto e buono piace a ognuno.* | Во италијанската традиција се смета дека кратките и добрите нешта им се допаѓаат на сите. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Кратко/добро** |
| 256. *Il buon cuoco assaggia sette volte.* | Експертот во својата работа ги проверува нештата неколкупати за да се уверуи во квалитетот, бидејќи и најдобрите можат да згрешат. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Професионалност** |
| 257. *Un buon danno porta due vantaggi.* | Големата грешка повеќе се памти отколку малата, и во предност е оној кој ќе научи не-што од тоа искуство. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добра штета** |
| 258. *Chi serve (a) Dio ha un buon padrone.* | Оној кој се потпира на Гос-подовото водство, има сигурен водич. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Верба во Господ** |
| 259. *La donna preferisce sentirsi dire bella, piuttosto che buona.* | На една жена поважно ѝ е да биде сметана за убава отколку за добра. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Убавина** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 260. *Una buona donna è sempre una cattiva bestia.* | И добрата жена е сепак жена: емотивна и полна со каприци. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 261. *Le donne belle e il vino buono son le prime cose che t'abbandonano.* | Убавите жени се непостојани, а доброто вино се пие набрзина. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Убава жена/добро вино** |
| 262. *Uomo cattivo fa donna buona.* | Мажот со своето лошо однесување буди страв кај жената, и на тој начин ја прави да биде "добра". | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош маж/добра жена** |
| 263. *Le donne sono buone solo per il letto.* | Жената е добра само за во кревет. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/-ДОБРОБИТИЕ | **Жена** |
| 264. *L'esercizio è un buon maestro.* | Бидејќи со вежбањето се соочуваме со проблеми кои искуствено треба да ги надминеме, тоа всушност е најдобриот учител. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Вежбање** |
| 265. *Estate calda, vino buono.* | Доколку летото е топло, и виното е вкусно. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Топло лето** |
| 266. *Acquista buona fama e mettiti a letto.* | Отако човек ќе си направи добро име, понатаму може да си живее на стара слава безгрижно. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Слава** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 267. *Chi bene vuol cominciare femmina deve fare.* | Доколку во едно семејство првороденчето е ќерка, таа може да се грижи како најголема за сите останати деца. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Прва ќерка** |
| 268. *La furia non fu mai buona.* | Ако брзаме многу во одредена работа, неуспехот е неизбежен. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Брзање** |
| 269. *Gallina vecchia fa buon brodo.* | Зрелата жена како експерт во љубовните нешта е подобра за младиот маж. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Зрела жена** |
| 270. *Il buon giudice deve avere le orecchie uguali.* | Добриот судија мора да ги ислуша непристрасно двете страни од приказната за да може да донесе праведен суд. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Праведност** |
| 271. *Chi va a letto con l'ignoranza fa un buon sonno.* | Оној што ништо не знае може безгрижно да спие. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Незнаење** |
| 272. *L'inferno è lastricato di buone intenzioni.* | Лесно е да се зборува за добрите намери, но кога доаѓа момент за достигнување на целта, тешко е да се остварат. | ЛОШО ЗА СИТЕ = АТРИБУТ | **Добри намери** |
| 273. *Buona la forza, migliore l'ingegno.* | Точно е дека силата честопати е | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Памет** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | многу корисна, но уште по-корисна е интелигенцијата која може да нè спаси во која било ситуација. | | |
| 274. *Con tre cose bisogna andare a letto: con buona cena, buona donna e buona coscienza.* | За еден маж да спие добро навечер потребни му се добра жена, добра вечера и чиста совест. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Храна/жена/чиста совест** |
| 275. *La buona roba si loda da sola.* | Добрата стока нема потреба за пофални зборови, нејзиниот квалитет е очигледен (се однесува како на предмети така и на човекот.) | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Квалитет** |
| 276. *La buona mamma fa la buona figlia.* | Ќерката ги пресликува предиспозициите на мајка си. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добра мајка** |
| 277. *Colle buone maniere s'ottiene tutto.* | Добрите манири нѝ ги отвораат вратите. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добри манири** |
| 278. *Il buon marinaio si conosce al cattivo tempo.* | Способноста на еден човек се гледа токму во тешките ситуации. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Професионалност** |
| 279. *Chi ha buon marito lo porta scritto in viso.* | Жената што има добар маж е среќна, и тоа се гледа на нејзиното лице. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар маж** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 280. *Meglio una mala parola del marito che una buona del fratello.* | За една жена подобро е да пати по малку во куќата каде е омажена, отколку да ѝ биде добро кај нејзиното семејство. Само на тој начин ќе научи добро воспитување. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Воспитување** |
| 281. *Per un buon matrimonio ci vuole un uomo sordo e una donna cieca.* | За еден брак да биде успешен, жената треба да се прави дека не гледа ништо, а мажот треба да се прави дека не ја слуша жената. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар брак** |
| 282. *Buon nome è un secondo patrimonio.* =283. *Il buon nome è la migliore eredità.* | Доброто име и славата вредат пари. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Слава** |
| 284. *Il buon ordine è figlio del disordine.* | Редот го посакуваме и правиме кога ќе нѝ здосади од нередот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Неред** |
| 285. *Con le buone maniere si entra anche in Paradiso.* | Со добри манири се стигнува до рајот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добри манири** |
| 286. *Con una buona parola si compra un cuore.* | Добриот збор освојува срца. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар збор** |
| 287. *Le buone parole spianano le montagne.* | Добриот збор поместува планини. Дури и невозможното може да се постигне со добри | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар збор** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | зборови. | | |
| 288. *Buone ragioni male intese sono perle ai porci tese.* | Бесцелно е да се даваат убави нешта и да се кажуваат добри зборови на оние кои немаат капацитет да го ценат тоа. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добронамернос т** |
| 289. *Buon politico, tristo cristiano.* | Добриот политичар не може да биде чесен Христијанин, бидеј-ќи политиката налага нечесни дела. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар политичар** |
| 290. *Anche al buon gatto scappa il topo.* | Секој може да згреши. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Грешка** |
| 291. *La vergogna in un giovane è buon segno.* | Младиот човек кој се срами од своите грешки, всушност по-кажува дека е добро одгледан, дека е љубезен и самокритичен. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Срам** |
| 292. *La solitudine è buona compagnia.* | Понекогаш добро е да бидеме сами со себе. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Самотија** |
| 293. *Un buon sospetto non è peccato.* | Сомнежот е составен дел од претпазливоста и разумот, и за-тоа не е грешно да се посомне-ваме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Сомнеж** |
| 294. *Uomo lungo non fu mai buono.* | Се смета дека високите луѓе не | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Долг човек** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | поседуваат добри квалитети, особено не интелектуални. | = ВРЕДНОСЕН СУД | |

***Cattivo***

| Пословица на италијански | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|
| 295. *Avvocato, cattivo vicino.* | Бидејќи адвокатите се добри познавачи на законот, постојано си припишуваат право за нешто и ги користат дупките во законот. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Адвокат** |
| 296. *Batti il buono e lo farai migliore, batti il cattivo e lo farai peggiore.* | Тепањето на лошиот човек само ја засилува неговта злобна природа, и затоа нема ефект. | ЛОШО/ДОБРО ЗА СЕБЕ = ДОКСА | **Тепање** |
| 297. *Anche il cane più cattivo scodinzola.* | И лошите луѓе со убави зборови и добри манири делуваат на добри. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добри манири** |
| 298. *Un cattivo cane rode una buona corda.* | Доколку еден човек е лош, сите обиди за негово коригирање се бескорисни. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Лоша природа** |
| 299. *Ogni cattivo cane ha la coda lunga.* | Според италијанската традиција, кучињата со долги опашки се сметаат за полоши од оние со кратки. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Долга опашка** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 300. *Cattiva casa caccia fuori il padrone.* | Куќата со дефекти и што се ра-сипува постојано го брка соп-ственикот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша куќа** |
| 301. *Un cattivo ne fa un altro.* | Лошотилакот раѓа лошотилак. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 302. *Mala cosa è esser cattivo, ma peggiore essere conosciuto.* | Да се биде лош само по себе е лошо, но уште полошо е да те знаат како таков. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Лош човек** |
| 303. *Ogni paese ha buoni e cattivi.* | Не постои семејство, заедница или општество што има само лоши или само добри луѓе. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош/добар човек** |
| 304. *L'uomo cattivo fugge anche quando nessuno l'insegue.* | Оној со нечиста совест постојано живее во страв дека ќе биде откриен. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 305. *Cattivo uovo, cattivo pollastro. = Chi ha cattiva cera fa cattive candele.* | Од лошото семе ништо добро не може да порасне. Истото важи и за семејното потекло. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лошо потекло** |
| 306. *Il cattivo è come l'ortica: sempre offende.* | Копривата секогаш пече, без разлика која ѝ е намерата. Така и лошиот човек, секогаш навре-дува со својата лоша природа. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 307. *Meglio esser conosciuto come cattivo che come scemo.* | Подобро е да те знаат како лош отколку како глупав. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО | **Глупавост** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | | БИТИЕ | |
| 308. *Chi è cattivo ai suoi è pessimo a se stesso.* | Оној кој се однесува лошо према саканите, си прави лоша услуга бидејќи на тој начин сам се повредува. | ЛОШО ЗА СЕБЕ И ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 309. *Cattiva compagnia, cattivi pensieri.* = *La cattiva compagnia porta l'uomo in mala via.* = 310. *Le cattive compagnie portano l'uomo alla forca.* | Лошиот човек му дава лоши предлози и опасни идеи на тој до него. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Лош пријател** |
| 311. *I cattivi costumi fanno buone leggi.* | Корупцијата и безредието во дадено општество ги тера луѓето да создаваат силни закони. | ДОБРО ЗА СИТЕ = АТРИБУТ | **Лош обичај** |
| 312. *Chi serve il comune ha un cattivo padrone.* | Оној што работи и се посветува целосно на заедницата ќе му биде сè заборавено бидејќи заедницата е анонимент ентитет која нема ниту меморија ниту емоции. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Служба на општеството** |
| 313. *Il danaro è un buon servo e un cattivo padrone.* | Доколку човек има контрола врз парите и начинот на којшто ги троши, тогаш тие се добар слуга; но доколку човекот ја изгуби контролата, тогаш тие стануваат | ЛОШО/ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Пари** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | страшен господар. | | |
| 314. *Da cattiva donna guardati e della buona non ti fidare per nulla.* | Од лошата жена плаши се, а на добрата не ѝ верувај. Со други зборови, ниедна жена не е добра. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша/добра жена** |
| 315. *I cattivi esempi sono contagiosi.* | Лошиот пример многу полесно се имитира отколку добриот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош пример** |
| 316. *La fame è cattiva consigliera.* | Гладта може да го натера човек даправи неопростливи нешта. Силни желби, погрешни постапки, опасно однесување кон другите. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Глад** |
| 317. *Il fuoco è un buon servitore, ma un cattivo padrone.* = 318. *Acqua e fuoco son buoni servitori, ma cattivi padroni.* | Без вода и оган човекот навистина не може да живее. Но исто така ако не успее да ги контролира, тогаш тие можат да предизвикаат катастрофа. | ДОБРО/ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Оган/вода** |
| 319. *Meglio un figlio cattivo che un genero buono.* | Повеќе можеш да се разбереш со лошиот син бидејќи сепак е дел од семејството, отколку со добриот зет кој е од друго семејство. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Лош син** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 320. *La buona intenzione fa perdonare la cattiva azione.* | Доколку правиме нешто со добра намера а последиците се лоши, ќе нѝ биде простено. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добронамерност** |
| 321. *Labbra senza colore cuore cattivo o traditore.* | Во италијанската традиција човек кој има бледи усни се смета дека има лоша и завидна душа. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Бледи усни** |
| 322. *A cattivo lavoratore ogni zappa fa dolore.* | Лошиот работник наоѓа секакви изговори за да не работи, односно кој било алат не е добар за неговите раце. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Мрзеливост** |
| 323. *Il lavoro fa passare i cattivi pensieri.* | Бидејќи кога работиме сме сосредоточени на моментот, лошите мисли немаат простор да преовладаат. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Работливост** |
| 324. *Non c'è peggior regalo d'un cattivo libro.* | Книгата може да има опасна содржина која негативно влијае на читателот. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Лоша книга** |
| 325. *Non vi è peggior ladro d'un cattivo libro.* | Книгата бара време и посветеност за читање, но ако таа има лоша содржина, тогаш времето е напразно изгубено. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Лоша книга** |
| 326. *Le cattive lingue tagliano più delle spade.* | Лошиот збор има моќ да повреди повеќе отколку мечот. | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Лош збор** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| 327. *Tra mala lingua e cattive orecchie è difficile scegliere.* | Лош е оној кој зборува лошо, но исто така е лош и другиот што слуша. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош збор** |
| 328. *Non c'è cattiva madre che non voglia buoni figli.* | Колку и да е лоша и нечесна мајката, сепак кога се работи за сопствените деца таа им го посакува најдоброто. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша мајка** |
| 329. *Cattiva nottata e figlia femmina.* | Во италијанската традиција раѓањето на женско дете се сметало за несреќа, па затоа и ноќта премината за да се направи се смета за потрошена. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Женско дете** |
| 330. *Cattivo è chi non migliora.* | Лош е оној кој не сака да се подобри. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Мрзеливост** |
| 331. *Chi ha moglie cattiva a lato vive sempre travagliato.* | Мажот што има лоша жена осуден е секојдневно да ги слуша нејзините поплаки, барања, закани, лошото расположение. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 332. *A moglie cattiva poco giova la guardia.* | Кога една жена сака да изврши прељуба, ништо и никој не може да ја спречи. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 333. *A cattivo scolaro cattivo maestro.* | На лошиот ученик му треба лош | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош учител** |

| | | | |
|---|---|---|---|
| | и неспособен учител. На тој начин доброто учење нема да пропадне во вода. | | |
| 334. *Dalla solitudine vengono i buoni e i cattivi pensieri.* | Со осаменоста душата има простор да се исчисти и да се подобри, но исто така осаменоста предизвикува тажни, нездрави или лоши мисли. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Самотија** |
| 335. *Uomo studioso cattivo amoroso.* | Порано се сметало дека човекот оддаден на учењето не знае да сака правилно и е лош љубовник. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Лош љубовник** |
| 336. *Chi ha un cattivo vicino ha le pulci nel letto.* | Онок кој има лош сосед не може да спие мирно бидејќи живее во страв дека соседот ќе му наштети во секој момент. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош сосед** |
| 337. *Vino buono, cattiva testa.* | Кога пиеме квалитетно и добро вино, знаеме да претераме и да се опијаниме. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добро вино** |

### 3.2.1. Листа на референтите за *ДОБРО* и *ЛОШО* во италијанските пословици

Од анализата извршена на **337** пословици на италијански јазик што ги содржат паровите на термини *bene/male, buono/cattivo, meglio/peggio,* пронајдени се следните референти:

1. *Лошо* – апстрактно: 17 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија кадешто *лошото* често има значење на болест, старост, смрт, несреќа, тага итн. Кога се работи пак за човековото однесување, од контекстот навистина е тешко да се разбере кое однесување е лошо.
2. *Добро* – апстрактно: 16 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија кадешто *доброто* има апстрактно значење. Честопати се работи за добри околности што се појавуваат во животот на човекот, како на пример среќни настани, радост, просперитет, успех, пари итн. Исто така во низа примери се појавува како референт на човековото однесување, односно кога човекот прави добро, тоа значи дека помага на друг, дека е добронамерен кон другите, им посакува среќа и добробитие на другите итн.
3. *Добро однесување*: 15 пословици. Овие пословици најчесто коментираат за важноста на доброто однесување на човекот, и најчесто се работи за конструкцијата ‘fare del bene’: *Il bene fatto non è mai perduto.* Важно е да се напомене дека не секогаш доброто однесување е пожелно во пословиците, бидејќи и тоа може да нѝ донесе лошо: ‘*Più bene fai, più calci prendi.‘,* односно доброто однесување на крај ќе нѝ се врати на лошо, бидејќи никој не го почитува, но ниту го памти.
4. *Жена:* 13 пословици. Лоша жена е онаа што врши прељуба, што постојано се жали и е лошо расположена, а пак според една пословица не треба да се верува ни на добрата ни на лошата жена. Убавата жена е добра, но исто така жената е добра само за во кревет.
5. *Добро/лошо* – апстрактно: 10 пословици. Овој тип на пословици најчесто коментираат и за доброто и за лошото во истата пословица, односно нѝ даваат совет дека треба секогаш да го бараме доброто, а да го избегнуваме лошото, и да знаеме како да се носиме и со двете во животот: ‘*Il bene quando viene, il male quando conviene.‘*
6. *Добар човек:* 9 пословици. Овој референт од семантичка гледна точка е сличен со референтот *добро однесување,* но разликата е во тоа што овие пословици го содржат атрибутот *buono/a,* често се однесуваат на човековата природа, а не на одреден чин или дејствие: *Quand’uno è*

*buono tutti se n'approfittano.* Според италијанската традиција, добриот човек честопати се смета за будала и сите го искористуваат.

7. *Добро/лошо однесување:* 8 пословици. Во овие пословици најчесто е изразена дихотомијата *добро однесување* наспроти *лошо: 'Molto bene lo fa chi non fa male.'* Како и претходните референти, овој референт е изразен во апстракна смисла; конкретно во овие пословици се изразува неизбежноста и сеприсутноста и на двете сили, и на фактот што тие се составен дел од човековото постоење: *Chi non sa di male, non sa di bene: Ci si attira l'odio facendo del bene come facendo del male.*
8. *Болест:* 8 пословици. Се чини дека болеста претставува едно од најлошите нешта што може да му се случат на човекот.
9. *Лошо однесување:* 7 пословици. Овој референт најчесто се изразува преку конструкцијата 'fare del male', и повторно се работи за апстрактна категорија на човековото однесување. Од овие пословици не може да разбереме што всушност значи тоа лошо однесување или лоша природа на човекот, но само знаеме дека не смееме така да постапуваме. *Uno può far male a cento.*
10. *Лош човек:* 7 пословици. Од овие пословици сепак не можеме да разбереме кој човек и со кои карактеристики е всушност лош, но само знаеме дека треба да го избегнуваме лошиот човек. *Un cattivo ne fa un altro.*
11. *Пријател:* 7 пословици. Добриот пријател има голема вредност во италијанската традиција; се вели дека е подобро да се има близок пријател отколку далечен роднина. А од лошиот пријател пословиците велат дека треба да се пазиме бидејќи може да ни наштети.
12. *Статус:* 7 пословици. Добро за човекот. Се работи за 7 варијанти на една пословица која вели дека е подобро за човекот да биде главен на мала група отколку безначаен во поголема. *Meglio capo di gatto che coda di leone.*
13. *Глупавост:* 6 пословици. Повторно еден од најомразените човекови аспекти.
14. *Живот:* 6 пословици. Добро за човекот. Дури и да се води срамен живот без чест, подобро е човекот да биде пред портите на затворот отколку пред портите на задгробниот живот.
15. *Мрзеливост:* 5 пословици. Една од најосудените човекови карактеристики.
16. *Квалитет:* 5 пословици. Добар квалитет наспроти лош квалитет.
17. *Слобода:* 5 пословици. Добро за човекот. Едно од најценетите нешта во пословиците.
18. *Пари:* 4 пословици. Добро/лошо за човекот. Се чини дека парите се добри за човекот само ако тој знае да ги контролира. Според една

пословица подобро е за човекот да има чиста совест отколку полни цебови.

19. *Скромност во потребите:* 4 пословици. Добро за човекот. Се чини дека е многу важно човекот да се задоволи со она што го има и да не бара премногу бидејќи во секој момент може да го изгуби.
20. *Памет:* 4 пословици. Добро за човекот. Интелигенцијата според овие пословици е поважна и од парите и од сѐ останато.
21. *Храна:* 4 пословици. Добро за човекот.
22. *Мајчинство:* 4 пословици. Добро за човекот. Се чини дека ништо на светот не може да ја замени мајчинската љубов.
23. *Амбициозност:* 3 пословици. Во две пословици амбициозноста се смета за нешто лошо бидејќи човекот не може да се задоволи со она што го има, односно таа е спротивна на скромноста. Додека пак во една пословица таа се смета за нешто добро, бидејќи го тера човека да се подобри.
24. *Мудрост:* 3 пословици. Добро за човекот.
25. *Сиромаштија:* 3 пословици. Подобро сиромашен отколку глупав вели една пословица, а според другите 2 не постои поголемо лошо од сиромаштијата.
26. *Самотија:* 3 пословици. Добро за човекот.
27. *Здравје:* 3 пословици. Добро за човекот.
28. *Искреност:* 3 пословици. Добро за човекот.
29. *Чесност:* 3 пословици. Добро за човекот.
30. *Лош збор:* 3 пословици. Лошо за човекот.
31. *Алчност:* 3 пословици. Лошо за човекот.
32. *Брак:* 3 пословици. Добро за човекот.
33. *Алкохол:* 3 пословици. Добро за човекот.
34. *Добри манири:* 3 пословици. Добро за човекот.
35. *Професионалнсот:* 3 пословици. Добро е за човекот да си го врши добро занаетот.
36. *Трпеливост:* 3 пословици. Добро за човекот.
37. *Сомнеж:* 2 пословици. Добро за човекот.
38. *Лошонамерноост:* 2 пословици. Лошо е за човекот да посакува лошо на другите.
39. *Лош почеток:* 2 пословици. Лошо за човекот.
40. *Страв од лошо:* 2 пословици. Лошо за човекот.
41. *Смрт:* 2 пословици. Лошо за човекот кое не може да се поправи.
42. *Старост:* 2 пословици: Како на смртта, така на староста ѝ нема лек. Лошо за човекот.
43. *Навременост:* 2 пословици. Добро за човекот.

44. *Лага:* 2 пословици: Добро за човекот.Според овие пословици, подобро е е да се каже лага ако вистината премногу боли.
45. *Снаодливост:* 2 пословицци. Добро за човекот. Во случај на невоља, оној кој е снаодлив многу побрзо ќе се извлече од лоша ситуација.
46. *Сигурност:* 2 пословици. Добро за човекот.
47. *Личен посед:* 2 пословици. Добро за човекот.
48. *Давање:* 2 пословици. Добро за човекот.
49. *Среќа.* 2 пословици. Добро за човекот.
50. *Правдина:* 2 пословици. Добро за човекот.
51. *Убавина:* 2 пословици. Добро за човекот.
52. *Лошо потекло:* 2 пословици. Лошо за човекот.
53. *Обичај:* 2 пословици. Добро за човекот. Обичаите и традициите имаат голема вредност во пословиците.
54. *Работливост:* 2 пословици. Добро за човекот.
55. *Сигурен профит:* 2 пословици. Добро за човекот.
56. *Оган/вода:* 2 пословици. Добро/лошо за човекот.
57. *Слава:* 2 пословици. Добро за човекот.
58. *Маж:* 2 пословици. Добар маж за жената е оној кој не ѝ носи грижи, додека пак лошиот маж со своето лошо однесување ја прави жената добра (од страв).
59. *Крадење.* 2 пословици. Лошо за човекот.
60. *Лоша книга:* 2 пословици. Лошо за човекот.
61. *Доброманерност*: 2 пословици. Добро за човекот.
62. *Брзање:* 2 пословици. Лошо за човекот. Се чини дека сето она што се прави во брзање не носи добри резултати.
63. *Молчење:* 1 пословица. Добро за човекот.
64. *Пожртвуваност:* 1 пословица. Се смета за добра карактеристика на човекот.
65. *Знаење.* 1 пословица: Добро за човекот.
66. *Карнално задоволство:* 1 пословица. Лошо за човекот.
67. *Недоверба:* 1 пословица. Лошо за човекот.
68. *Долготрајност на лошото.* 1 пословица. Лошо.
69. *Убивање животни:* 1 пословица. Лошо.
70. *Залиха:* 1 пословица. Добро за човекот.
71. *Помош:* 1 пословица. Добро за човекот.
72. *Претпазливост:* 1 пословица. Добро за човекот.
73. *Љубов:* 1 пословица. Добро за човекот.
74. *Стравопочит:* 1 пословица. Добро за човекот.
75. *Итрина:* 1 пословица. Добро за себе.
76. *Добри намери:* 1 пословица. Лошо за човекот. Добрите намери ако предизвикуваат лоши дела, тогаш тие губат смисла.

77. *Милост:* 1 пословица. Добро за човекот.
78. *Достоинство:* 1 пословица. Добро за човекот.
79. *Љубомора:* 1 пословица. Добро за човекот. Љубомората е добра бидејќи спречува прељуба.
80. *Закон:* 1 пословица. Добро за човекот.
81. *Верба во Господ:* 1 пословица. Добро за човекот.
82. *Штета:* 1 пословица. Добро за човекот. Штетата носи искуство, а со тоа човекот расте и учи.
83. *Кратко:* 1 пословица. Добро за човекот. Според италијанската традиција, кратките предмети и ниските особи се добри сами по себе.
84. *Чиста сметка:* 1 пословица. Добро за човекот.
85. *Занает:* 1 пословица. Добро за човекот.
86. *Суета:* 1 пословица. Лошо за човекот.
87. *Реалност:* 1 пословица. Добро за човекот.
88. *Чист воздух:* 1 пословица. Добро за човекот.
89. *Долго пријателство:* 1 пословица. Добро за човекот.
90. *Топлина:* 1 пословица. Добро за човекот.
91. *Грдост:* 1 пословица. Лошо за човекот.
92. *Скржавост:* 1 пословица. Добро за човекот.
93. *Самокритичност:* 1 пословица. Добро за човекот.
94. *Штедење*: 1 пословица. Добро за човекот.
95. *Нечесно богатство:* 1 пословица. Лошо за човекот.
96. *Светлина:* 1 пословица. Добро за човекот.
97. *Вредност:* 1 пословица. Добро за човекот.
98. *Бледи усни:* 1 пословица. Лошо за човекот. Според италијанската традиција, човек со бледи усни е лош по природа.
99. *Адвокат:* 1 пословица. Лошо за човекот. Особено лошо да се има адвокатот за сосед.
100. *Лош учител:* 1 пословица. Лошо за човекот. Лошо е бидејќи ако учителот е лош, сите негови ученици ќе станат лоши.
101. *Лош љубовник:* 1 пословица. Лошо за човекот. Се чини дека студиозните луѓе не се добри љубовници.
102. *Лош син:* 1 пословица. Лошо за човекот.
103. *Долга опашка*: 1 пословица. Лошо за човекот. Се чини дека кучињата со долги опашки се лоши по природа.
104. *Лоша куќа:* 1 пословица. Лошо за човекот. Лоша куќа во смисла на неквалитетна, трошна, стара итн.
105. *Служба на општеството*: 1 пословица. Лошо за човекот. Оној кој прави добро на заедницата, сето му се заборава.
106. *Политичар*: 1 пословица. Лошо за човекот. Политичарот не е добар Христијанин.

107. *Грешка:* 1 пословица. Добро за човекот. Преку грешките се учи и се добива искуство, затоа се добри за човекот.
108. *Срам:* 1 пословица. Добро за човекот.
109. *Долг човек:* 1 пословица. Лошо за човекот. Во италијанската традиција се сметало дека високите луѓе немале добра природа, но и не поседувале многу интелигенција.
110. *Тепање:* 1 пословица. Добро за човекот.
111. *Лош пример:* 1 пословица. Лошо за човекот.
112. *Вежбање:* 1 пословица. Добро за човекот.
113. *Топло лето:* 1 пословица. Добро за човекот.
114. *Чиста совест:* 1 пословица. Добро за човекот.
115. *Воспитување:* 1 пословица. Добро за човекот.
116. *Неред:* 1 пословица. Добро за човекот. Од нередот се раѓа потребата за ред.
117. *Лоша природа:* 1 пословица. Лошо за човекот.
118. *Глад:* 1 пословица. Лошо за човекот.
119. *Прва ќерка:* 1 пословица. Добро за човекот.
120. *Женско дете:* 1 пословица. Лошо за човекот.
121. *Екстремност*: 1 пословица. Претерувањето со било што му штети на човекот.
122. *Молитва на ѓаволот:* 1 пословица. Според оваа пословица, добро е да палиме свеќа и на ѓаволот и на светците бидејќи и лошото е составен дел од животот на човекот.
123. *Добар крај*: 1 пословица. Ако нешто заврши на добар начин, сите лоши нешта што се случувале во меѓувреме се заборавaат.

**3.3. *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ**

**[悪] *Лошо***

| Пословица на јапонски со изговор според ромаџи | Буквален превод | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|---|
| 1. 悪の小なるを以って之れを為すこと勿れ (Aku no shou naru wo motte kore wo nasu koto nakare.) | И најмало лошо да е не смее да се направи. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 2. 悪に従うは崩るるが如し (Aku ni shitagau ha kuzureruru ga gotoshi.) | Ако се препуштиш на лошото исто како да си се урнал. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 3. 悪には染まりやすい (Aku ni ha somariyasui.) | Лесно човек се обојува од лошото. | Човекот лесно потпаѓа на лошото. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо – апстрактно** |
| 4. 悪に敵することなかれ (Aku no teki suru koto nakare.) | Не смееш да бидеш непријател на лошото. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 5. 悪の来るや己すなわちこれをとる (Aku no kitaru ya onore sunawachi kore wo toru.) | Самиот си го повикуваш лошото. | Секој човек е одговорен за своите постапки и за последиците. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 6. 悪の報いは針の先 (Aku no mukui ha hari no saki.) | Наградата за правење лошо е точна и оштра како игла. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо - асптрактно** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 7. 悪の易きや火の原を燎くが如し (Aku no yasuki ya hi no hara wo yaku ga gotoshi.) | Исто како што гори полето, така брзо се шири лошото. | | Општа категорија | **Лошо - апстрактно** |
| 8. 悪は一旦のことなり (Aku ha ittan no koto nari.) | Лошото трае само еден момент. | Ништо не е вечно, после лошото доаѓа доброто, и обратно. | Општа категорија | **Лошо – апстрактно** |
| 9. 悪は延べよ (Aku ha nobeyo.) | Лошото одложи го. | | Лошо за себе = заповед | **Лошо - апстрактно** |
| 10. 悪を好めば禍を招く (Aku wo konomeba wazawai wo maneku.) | Ако го посакуваш злото си повикуваш несреќа. | | Лошо за себе | **Лошо – апстрактно** |
| 11. 悪をすれば淵に入る (Aku wo sureba fuchi ni iru.) | Ако правиш лошо ќе потонеш во вода. | | Лошо за себе | **Лошо однесување** |
| 12. 悪を為すも刑に近づく無し (Aku wo nasu mo kei ni chikadzuku nashi.) | Ни самата казна за лошото не се приближува до лошото. | Ништо не е толку лошо колку самото лошо. | Општа категорија | **Лошо - апстрактно** |
| 13. 悪を見ては農夫の勤めて草を去るが如く (Aku wo mite ha noufu no tsutomete kusa wo saru ga gotoku.) | Ако го видиш злото, бегај веднаш исто како фармерот што ја напушта тревата сред работа. | Ништо не е толку важно колку што е избегнување на лошото. | Лошо за себе | **Лошо - апстрактно** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 14. 悪を見ばたちまちに避けよ (Aku wo miba tachimachi ni sakeyo.) | Ако го видиш лошото веднаш избегни го. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Лошо - апстрактно** |
| 15. 酒は諸悪の基 (Sake wa shoaku no moto.) | Алкохолот е корен на лошото дело. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Алкохол** |
| 16. 悪銭身に付かず (Akusen mi ni tsukazu.) | Лошата пара не останува. | Оние пари кои се заработени на нечесен начин не остануваат долго. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лоши пари** |

「悪い」***Лош/лоша/лошо***

| Пословица на јапонски со изговор според ромаци | Буквален превод | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|---|
| 17. 悪い妻を持つは六十年の凶作 (Warui tsuma wo motsu ha roku juu nen no kyousaku.) | Да имаш лоша жена значи осумдесет години лоша жетва. | Лошата жена носи несреќа во куќата. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 18. 悪い時は悪いよう (Warui toki ha warui you.) | Во лошо време навистина е лошо. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо време** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | | = АТРИБУТ | |
| 19. 悪い所は似易い (Warui tokoro ha niyasui.) | Лошите карактеристики лесно се пресликуваат. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лоша природа** |
| 20. 悪い友と辻風には出合うな (Warui tomo to tsuji kaze ni ha deau na.) | Немој да се среќаваш со лош пријател и силен ветер. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Лош пријател** |
| 21. 悪い初めは悪い終わりを作る (Warui hajime ha warui owari wo tsukuru.) | Лошиот почеток прави лош крај. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош почеток** |
| 22. 悪い夢は獏に食へわせ (Warui yume ha baku ni shoku he wase.) | Остави го Баку да го изеде лошиот кошмар. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош сон** |
| 23. 悪い夢は話さぬもの (Warui yume ha hanasanu mono.) | За лошиот сон не смее да се зборува. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош сон** |
| 24. 悪い夢を見たら南天を見るとよい (Warui yume wo mitara nanten wo miru to yoi.) | Кога сонуваш лошо добро е да погледнеш кон јужното небо. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Лош сон** |
| 25. 善いも悪いも世の習い | Светот учи и од | | ОПШТА | **Добро/лошо -** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| (Yoi mo warui mo yo no narai.) | добрите и од лошите работи. | | КАТЕГОРИЈА | **апстрактно** |
| 26. 悪い道には入り易り (Warui michi ha hairi yasuri.) | Лесно е да се заоди по лошиот пат. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лошо однесување** |
| 27. 悪い友と交わるより孤独の方がまし (Warui tomo to majiwaru yori kodoku no hou ga mashi. ) | Подобро сам отколку со лоши пријатели. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош пријател** |
| 28. すべての極端は悪徳である (Subete no kyokutan ha akutoku de aru.) | Секоја екстремност е порок. | Лошо е да се претерува во било што. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Екстремност** |
| 29. 悪事千里を走る (Akuji senri o hashiru.) | Лошите вести поминуваат 1000 ри. | Лошите вести брзо се шират. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша вест** |
| 30. 朝曇に驚く者は所帯持ちが悪い (Chō kumori ni odoroku mono wa shotaimochi ga warui.) | Оној што е изненаден од облачното време не е добар домаќин. | На оној кому му пречат временските услови и не презема работна одговорност не е добар домаќин. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош домаќин** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 31. 悪人あればこそ善人も顕われる (Akunin areba koso zen'nin mo arawareru.) | Токму затоа што постои лошиот човек се појавува и добриот. | Подеднакво се застапени и доброто и лошото. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар/лош човек** |
| 32. 悪人には友多し (Akunin ha tomo ooshi.) | Лошиот човек има многу пријатели. | Треба да бидеме претпазливи со секој. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 33. 悪人に褒められるより善人に笑われよ (Akunin ni homerareru yori zen'nin ni warawareyo.) | Подобро е да те исмејува добар човек отколку да те фали лош. | Доброто и лошото не треба да се мешаат. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ЗАПОВЕД | **Добар/лош човек** |
| 34. 悪人の友を棄てて善人の敵を招け (Akunin no tomo wo sutete zen'nin no teki wo maneke.) | Остави го пријателот на лошиот човек а повикај го непријателот на добриот. | Бидејќи со какви сме такви сме, пријателот на лошиот е исто така лош. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добар/лош човек** |
| 35. 悪人は刀の試し物 (Akunin ha katana no tameshi mono.) | Лошиот човек е (проба) играчка на катаната. | Бидејќи животот на лошиот човект нема вредност, тој служи како играчка на мечот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 36. 悪人は畳の上では死なれぬ (Akunin ha tatami no ue de ha shinarenu.) | Лошиот човек не заслужува да умре на татами. | Татами се смета за свет дел на јапонската куќа, и во неа | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | може да умре само човек од чест. | | |
| 37. 悪人も良き子を望む<br>(Akunin mo yoki ko wo nozomu.) | Дури и лошиот човек сака добро дете. | Доброто дете буди добро кај лошиот човек, та и тој со детето може да се смени на подобро. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 38. 悪党になるより愚か者になれ<br>(Akutou ni naru yori orokamono ni nare.) | Подобро стани будала отколку лош човек. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 39. 悪心で一番傷つくのは悪心自身<br>(Akushin de ichiban kizutsuku no ha akushin jishin.) | Лошото срце самото најмногу си се повредува. | Лошиот човек со тоа што ги повредува најблиските, се повредува најмногу самиот себе. | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лошо срце** |
| 40. 言訳する程悪くなる<br>(Iiwake suri hodo warukunaru.) | Колку повеќе се оправдуваш толку полошо станува. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Оправдување** |
| 41. 悪女は鏡を疎む<br>(Akujo wa kagami o utomu.) | Лошата жена го избегнува огледалото. | Човекот не сака да се соочува со своите | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лоша жена** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | мани. | = АТРИБУТ | |
| 42. 悪女の深情<br>(Akujo no fuka jō.) | Длабоките чувства на лошата (грда) жена. | Според јапонската традиција, колку е погрда жената, толку е појака љубовната страст. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Грда жена** |
| 43. 悪女の賢者ぶり<br>(Akujo no kenja-buri.) | Лажната мудрост на лошата жена. | Лошата жена е многу добра во преправање дека е мудра и добра. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 44. 悪獣も猶その類を思う<br>(Aku shishi mo nao sono rui o omou.) | И лошата sверка мисли на својата сорта. | И лошите луѓе не прават лошо кога се работи за нивните блиски. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша sверка** |
| 45. 悪事身にかえる<br>(Akuji mi ni kaeru.) | Лошото дело се враќа на сторителот. | Лошиот чин порано или подоцна ќе сноси лоши последици за оној што го направил. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лошо однесување** |
| 46. 悪貨は良貨を駆逐す<br>(Akka wa ryōka o kuchiku su.) | Лошата пара ја брка добрата. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лоши пари** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 47. 悪縁ちぎり深し<br>(Akuen chigiri fukashi.) | Лошата врска тешко се сече. | Потешко е да се пре кине врска со лоша личност, додека пак добрите пријатели многу лесно си заминуваат. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша врска** |
| 48. 愛は憎悪の始<br>(Ai wa zōo no hajime.) | Љубовта е почеток на омразата. | | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Љубов** |

**「善・悪」 *Добро/лошо***

| Пословица на јапонски со изговор според ромаци | Буквален превод | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|---|
| 49. 善悪の報いは影の形に随うが如し<br>(Zen'aku no mukui ha kage no katachi ni shitagau ga gotoshi. ) | Како што сенката ја следи формата, така доаѓа наградата за доброто и лошото. | Последиците од нашите постапки се неизбежни, исто како што е неиз-бежна сенката. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 50. 善悪は地獄と極楽<br>(Zen'aku ha jigoku to gokuraku.) | Доброто и лошото се пекол и рај. | Во животот неиз-бежно е присутно доброто кое се ма-нифестира како рај | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | на земјата, но и лошото кое прави пекол. | | |
| 51. 善悪は水波の如し (Zen'aku ha mizu suiha no gotoshi.) | Доброто и лошото се како бранови од вода. | Како што брановите доаѓаат еден по друг, така доброто и лошото наизменично се појавуваат. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 52. 善悪は友による (Zen'aku ha tomo ni yoru.) | Доброто и лошото зависат од пријателот. | Со каков си, таков си. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |
| 53. 善悪は人にあらず、自らの心にあり (Zen'aku ha hito ni arazu, mizukara no kokoro ni ari.) | Доброто и лошото не се наоѓаат во човекот, туку во срцето на човека. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо срце** |
| 54. 善悪不二 (Zen'aku fu ni.) | Доброто и лошото се една страна на истата паричка. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 55. 善も一生悪も一生 (Zen mo isshou aku mo isshou.) | И доброто и лошото се за цел живот. | Секој си го бира својот пат. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо – апстрактно** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 56. 善を見ては速やかに行ない、悪を見ては忽ち避けよ (Zen wo mite ha sumiyaka ni okonai, aku wo mite ha tachimachi sakeyo.) | Кога ќе видиш добро направи го истото, а лошото веднаш избегни го. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА - ЗАПОВЕД | **Добро/лошо однесување** |
| 57. 善に従うは登るが如く悪に従うは崩るるが如し (Zen ni shitagau ha noboru ga gotoku aku ni shitagau ha kuzureru ga gotoshi.) | Ако го следиш доброто исто како да се качуваш нагоре, а ако го следиш лошото исто како да пропаѓаш надолу. | Доброто води кон рајот, а лошото кон пеколот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |
| 58. 善には善の報い悪には悪の報い (Zen ni ha zen no mukui aku ni wa aku no mukui.) | Доброто е наградата за добро, а лошото за лошото. | Добро со добро се враќа, а лошо со ло-шо. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |
| 59. 善は失うべからず悪は長ずべからず (Zen ha ushinai bekarazu aku ha chouzu bekarazu.) | Доброто не смееш да го изгубиш а лошото не смееш да го шириш. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |
| 60. 善を行わない者はそれだけで悪を為すに等しい (Zen wo okonawanai mono ha sore dake de aku wo nasu ni hitoshii.) | Со самото тоа што не правиш добро правиш лошо. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 61. 愛してその悪を知り、憎みてその善を知る (Aishite sono aku wo shiri, nikumite sono zen wo shiru.) | Знај ги мааните на саканиот, знај ги доблестите на омра-зениот. | Секој човек има и маани и доблести. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Љубов/омраз а** |
| 62. 最悪を知るのは善いことだ (Saiaku wo shiru no ha yoi koto da.) | Добро е да се знае најлошото. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Најлошо** |
| 63. 最善を望み最悪に備えよ (Saizen wo nozomi saiaku ni sonaeyo.) | Надевај се на најдобро а припреми се за најлошо. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Најлошо/нај добро** |
| 64. 悪の裏は善 (Aku no ura ha zen.) | Во позадина на лошото е доброто. | Таму кадешто има лошо, има и добро. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 65. 悪の報いは善の報いより速やかなり (Aku no mukui wa zen no mukui yori sumiyaka nari.) | Наградата за правење зло доаѓа многу побрзо од таа за добро. | Последиците од злото побрзо се по-јавуваат од оние од доброто. | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 66. 悪は延ばせ善は急げ (Aku ha nobase zen ha isoge.) | Лошото одложи го доброто побрзај го. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 67. 悪を遏め善を揚ぐ (Aku wo todome zen wo agu.) | Воздржи го лошото а рашири го доброто. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро/лошо однесување** |

**「善」(Добро)**

| Пословица на јапонски со изговор според ромаци | Буквален превод | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|---|
| 68. 善尽くし美尽くす (Zen tsukushi bi tsukusu.) | Ако правиш и добро правиш и убаво. | Има убавина во доброто. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Убавина** |
| 69. 善に従うこと流るるが如し (Zen ni shitagau koto nagaruru ga gotoshi.) | Ако го следиш доброто се тече лесно. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро - асптрактно** |
| 70. 善に誇る (Zen ni hokoru.) | Горделив на доброто. | Треба да се гордееме со нашите добри дела. | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро - апстрактно** |
| 71. 善の身を以て宝と為す (Zen no mi wo motte takara to nasu.) | Богатство е да имаш добро во себе. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добра природа** |
| 72. 善は小なりとも為さざることなかれ (Zen ha shou nari tomo nasazaru koto nakare.) | Колку и да е мало добро мора да се направи. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 73. 善は則ち君を称し、過ちは則ち己れを称す (Zen ha sunawachi kimi wo shoushi, ayamachi ha sunawachi | Ако си припишуваш добро, припиши си ги и своите грешки. | Превземи одговорност и за добрите и за лошите постапки. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/ лошо однесување** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| onore wo shousu.) | | | | |
| 74. 善を責むるは朋友の道なり (Zen wo semuru ha houyuu no michi nari.) | Должност на пријателот е да го води другиот кон доброто. | | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ | **Добро - апстрактно** |
| 75. 善を為して人の知らんことを求むるなかれ (Zen wo nashite hito no shiran koto wo motomuri nakare.) | Немој да бараш признание од другите за доброто што го правиш. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ= ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 76. 善を為すこと富家は易し,孝を為すこと貧家は難し (Zen wo nasu koto fuuka ha yasushi kou wo nasu koto hinka ha muzukashi.) | Ако правиш добро лесно е да имаш среќен и богат дом, ако си послушен тешко е да имаш сиромашна куќа. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо однесување** |
| 77. 善といれば善となる (Zen to ireba zen to naru.) | Со доброто стануваш добар. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро однесување** |
| 78. 善人は不善人の師 (Zen'nin ha fuzenjin no shi.) | Добриот човек е учител на лошиот. | Лошиот човек бидејќи не знае да се однесува правилно и добро, може да научи само од оној кој умее. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар/лош човек** |

**「良い・善い・よい」** ***Добар/добра/добро***

| Пословица на јапонски со изговор според ромаци | Буквален превод | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|---|
| 79. 良い後は悪い (Yoi ato ha warui.) | По добро иде лошо. | | Општа категорија | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 80. 善い事は耳で聞かず心で聞け (Yoi koto ha mimi de kikazu kokoro de kike.) | Добрите работи наместо со уши слушај ги со срце. | | Добро за себе = атрибут | **Срце** |
| 81. 良い子には親掛かる Yoi ko ni ha oya kakaru.) | Родителите се потпираат на доброто дете. | Ако детето е добро и послушно, тогаш тоа ќе преземе одговорност за своите родители кога ќе порасне. | Добро за другите = атрибут | **Добро дете** |
| 82. 良い酒は良い血を作る (Yoi sake ha yoi chi wo tsukuru.) | Доброто саке прави добра крв. | | Општа категорија = атрибут | **Алкохол** |
| 83. 善い種は播いておけ (Yoi tane ha maiteoku.) | Посеј го доброто семе. | Почни со добар почеток. | Добро за себе = атрибут | **Добро семе** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 84. 良い花は良い実を持たぬ (Yoi hana ha yoi mi wo motanu.) | Убавото цвеќе не раѓа плод. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Убавина** |
| 85. 良い分別は雪隠で出る (Yoi funbetsu ha secchin de deru.) | Добрата поделба се појавува во тоалет. | Во тоалет излегуваат најпродуктивните и инвентивни идеи. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добра идеја** |
| 86. 終わり良ければすべて良し (Owari yokereba subete yoshi.) | Се е добро ако се заврши добро. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар крај** |
| 87. 梅干と友達は古いほど良い (Umeboshi to tomodachi ha furui hodo yoi. | Колку се постари умебоши и пријателите, толку се подобри. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Стар пријател** |
| 88. 便りの無いのは良い便り (Taori no nai no ha yoi taori.) | Никакви вести се добри вести. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добра вест** |
| 89. 烏鳴きが悪いと人が死ぬ (Karasunaki ga warui to hito ga shinu.) | Ако плачот на гавранот е лош, тогаш некој ќе умре. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Гавран** |
| 90. 鬼も見慣れたがよい (Oni mo minareta ga yoi.) | И демонот ако се навикнеш на него станува добар. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар демон** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 91. 遅かろう良かろう早かろう悪かろう (Osokarou ryoukarou hayakarou akukarou.) | Ако е бавно е добро, ако е брзо е лошо. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Бавно/Брзо** |

「より」 ***Подобро/полошо***

| Пословица на јапонски со изговор според ромаџи | Буквален превод | Значење на пословицата | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|---|---|
| 92. 挨拶より円札 (Aisatsu yori ensatsu.) | Подобро пари отколку поздрав. | Подобро да се заблагодариш со пари отколку со збор. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пари** |
| 93. 明日の百より今日の五十= 94. 後の百より今の五十 (Ashita no hyaku yori kyou no go juu = ato no hyaku yori ima no go juu.) | Подобро денес педесет отколку сто утре. = Подобро сега педесет отколку после 100. | Подобро врапче в рака отколку птици на гранка. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 95. 頭剃るより心を剃れ (Atama wo suru yori kokoro wo sure.) | Подобро бричи го срцето наместо главата. | Подобро грижи се за својата душа от- | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/Д | **Духовност** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | колку за надворешниот изглед. | ОБРОБИТИЕ | |
| 96. 言わぬより思うな<br>(Iwanu yori omou na.) | Подобро не ни мисли лошо отколку да мислиш а да не кажеш. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Добри мисли** |
| 97. 家柄より芋幹=家柄より金柄<br>(Iegara yori imogara. = Iegara yori kingara.) | Подобро компир отколку педигре. | Подобро е да имаш богатсво и јадење отколку да имаш име. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Храна** |
| 98. 祈るより稼げ<br>(Inoru yori kasege.) | Подобро земи работи наместо да се молиш. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Работливост** |
| 99. 色気より食い気<br>(Irou otoko yori kuike.) | Подобро храна отколку романса. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Храна** |
| 100. 上を見るより下見て通れ<br>(Ue wo miru yori shita mite tore.) | Подобро гледај надолу кога поминуваш наместо нагоре. | Подобро занимавај се со тековниот живот отколку со фантазии. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Практичност** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 101. 生まれ付きより育てが第一 (Umare tsuki yori sodate ga dai ichi.) | Поважно е растење отколку раѓање. | Подобро е да си го израснеш детето отколку само да си го родиш, тоа е најтешкото. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Растено дете** |
| 102. 生んだ子より抱いた子 (Unda ko yori daita ko.) | Подобро (помило) е израстеното дете од роденото. | Со израстеното дете делиш емоции. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Растено дете** |
| 103. 大遣いより小遣 (Dai tsukai yori kodzukai.) | Подобро мали трошоци отколку големи. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Штедење** |
| 104. 大鳥の尾より小鳥の頭 (Oodori no o yori kotori no atama.) = 105. 獅子の尾となるよりも蜥蜴の頭 (Shishi no o to naru yori mo tokage no atama.) | Подобро главата на мала птица отколку опашката на голема птица. Подобро главата на гуштер отколку опашката на лавот. | Подобро прв во село отколку последен в град. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Статус** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 106. 大取りするより小取りをせよ<br>(Dai tori wo suru shou tori wo seyo.) | Подобро земај по малку отколку омногу одеднаш. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 107. お情けより樽の酒<br>(O nasake yori taru no sake.) | Подобро литро вино отколку сожалување. | Ако на некој му е тешко, наместо да го жалиш дај му вино. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Алкохол** |
| 108. 思し召しより搗いた飯<br>(Oboshi meshi yori tsuita meshi.) | Подобро направен ориз отколку замислено и посакувано јадење. | Подобро задоволи се со храната што ја имаш, оти подобро да ја имаш отколку да си ја замислуваш. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 109. 親の恩より義理の恩<br>(Oya no on yori giri no on.) | Подобро обврската кон другите отколку кон родителите. | Во јапонското општество поважни се обврските кон луѓето надвор од фамилијата и тие мора повеќе да се почитуваат. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Должност** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 110. 折れるより曲がれ (Oreru yori magare.) | Подобро наведни се отколку да се скршиш. | Подобро е да знаеме како да се приспособиме во тешка ситуација отколку да се предадеме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Приспособливост** |
| 111. 海中より盃中 (Kaichuu yori sakazuki chuu.) | Подобро во чашка отколку во море. | Подобро да умреш среќен од алкохол отколку удавен во морето. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Алкохол** |
| 112. 外聞より当分 (Gaibun yori toubun.) | Подобро личните сегашни работи отколку онние на другите. | Подобро занимавај се со своите тековни проблеми отколку со проблемите на другите. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Практичност** |
| 113. 稼ぐ男より工面の男 (Kasegu otoko yori kumen no otoko.) | Подобро маж со замисла отколку маж со пари. | Мажот со замисла може да направи секогаш пари, а мажот со пари ако е без ум може да ги изгуби. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Памет** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 114. 借り着するより洗い着せよ (Karigi suru yori arai kiseyo.) | Подобро испрани алишта отколку позајмени. | Подобро свое а старо отколку позајмено и нечисто. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Личен посед** |
| 115. 句作るより田作れ (Ku tsukuru yori ta tsukure.) | Подобро работи го полето отколку реченицата. | Подобро работи ја нивата отколку да се занимаваш со книжевност, таа нема да ти даде храна. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Работливост** |
| 116. 薬より看病 =薬より養生 (Kusuri yori kanbyou = Kusuri yori youjoi.) | Подобро нега отколку лекови. | Подобри спречи отколку лечи. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Претпазливост** |
| 117. 傾城買いより紙屑買い (Kesei-kai yori kamizu-kai.) | Подобро купувач на стара хартија отколку на куртизани. | Тој што купува стара хартија еден ден ќе му вреди многу, а друг ќе ги потроши сите пари на ништо. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пари** |
| 118. 後生より今生 (Go shou yori kon jou.) | Подобро овој живот отколку другиот. | Подобро занимавај се со овој свет и овој живот отколку со она што следи после мртта. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Практичност** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 119. 座禅組むより肥 (Zazen kumu yori koe.) | Подобро земјоделие отколку зен медитација. | Медитирањето нема да ти донесе храна во домот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Работливост** |
| 120. 思案するより網調べ (Shian suru yori ami choube.) | Подобро провери ја мрежата отколку да се мислиш што си направил. | Подобро провери веднаш кај си ја направил грешката и веднаш поправи ја отколку да се мислиш. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Учење од грешки** |
| 121. 死んで千杯より生前の 1 杯 (Shinde senpai yori seizen no ippai.) | Подобро една чашка додека си жив отколку илјада после смрт. | Подобро направи си го ќејфот со тоа што го имаш денес отколку да си сонуваш за тоа што го немаш утре. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Практичност** |
| 122. 四百四病より貧の苦しみ (Yonyakushi byou yori hin no kurushimi.) | Страдањето од сиромаштија е потешко од 440 болести. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Сиромаштија** |
| 123. 将棋さすより襤褸をさせ (Shougi sasu yori boro wo sase.) | Подобро закрпи го искинатото кимоно отколку да играш шоги. | Подобро биди корисен и работи отколку да губиш време на игри. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Работливост** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 124. 知らぬ米商いより知った小糠商 (Shiranu kome akinai yori shitta konukashou.) | Подобро мал бизнис со лушпи од ориз отколку голем со ориз. | Подобро влези во нешто помало и познато отколку во голем бизнис каде можеш многу да изгубиш. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Мал бизнис** |
| 125. 心中より饅頭 (Shinjuu yori manjuu.) | Подобро манцу отколку самоубиство. | Подобро да се занимаваме со практичните нешта во животото отколку со романтика. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Практичност** |
| 126. 千人の目より親の１目 (Sen nin no me yori oya no me.) | Подобро едно око од родителот отколку 100 непознати очи. | Родителот најдобро си го познава детето и тој најдобро знае како да го воспитува. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Родител** |
| 127. 何某より金貸し (Nanikashi yori kanekashi.) | Подобро лихвар отколку познат. | Пододбро е да се има пари отколку да се биде познат. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пари** |
| 128. 濁酒も茶よりは勝 (Nigorizake mo cha yori ha kachi.) | Подобро нигоризаке отколку чај. | Подобро алкохол со лош квалитет, отколку чајот кој нема | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/Д | **Алкохол** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | воопшто алкохол. | ОБРОБИТИЕ | |
| 129. 立つより返事<br>(Tatsu yori henji.) | Подобро прво одговори па стани. | Според јапонската традиција и добрите манири, подобро е кога ќе те повика некој прво да одговориш, па потоа да станеш. | ДОБРО ЗА СЕБЕ<br>=<br>ИНСТРУМЕНТ/Д<br>ОБРОБИТИЕ | **Добри манири** |
| 130. 足らぬは余るよりよし<br>(Taranu ha amaru yori yoshi.) | Подобро да има повеќе отколку да фали. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ<br>=<br>ИНСТРУМЕНТ/Д<br>ОБРОБИТИЕ | **Залиха** |
| 131. 町人は筋目より金<br>(Chounin ha sujime yori kin.) | За трговецот подобро пари отколку педигре. | На трговецот не му е битно името или славата на фамилијата, битен му е профитот. | ДОБРО ЗА СЕБЕ<br>=<br>ИНСТРУМЕНТ/Д<br>ОБРОБИТИЕ | **Пари** |
| 132. 辛い娑婆より気晴れの浄土<br>(Tsutai shaba yori ki hare no joudou.) | Подобро чистиот воздух во Чистата Земја (рајот) отколку маките во овој живот. | Будистичка пословица, според која подобро е да се живее во рајот на Буда среќен, отколку да | ДОБРО ЗА СЕБЕ<br>=<br>ИНСТРУМЕНТ/Д<br>ОБРОБИТИЕ | **Смрт** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | се живеат маките од овој живот. | | |
| 133. 遠い親類より近い他人 (Tooi shinrui yori chikai tanin.) | Подобро близок сосед отколку далечен роднина. | Блискиот сосед може многу повеќе да ни помогне отколку далечниот роднина. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Близок сосед** |
| 134. 得を取るより名公を取れ (Toku wo tore yori na wo tore.) | Подобро посегни по слава отколку профит. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Статус** |
| 135. ≠名を取るより得を取れ (Na wo toru yori toku wo tore.) | Подобро посегни по профит отколку слава. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пари** |
| 136. 習うより慣れよ (Naray yori nare-yo.) | Подобро испробај отколку да учиш. | Подобро е искуствено да се научи нешто отколку преку книги. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пракса** |
| 137. 念仏申すより田を作れ (Nenbutsu mousu yori ta wo tsukure.) | Подобро работи ја нивата отколку да му се молиш на Буда. | Ако се молиш на Буда нема кој да ја работи нивата, и нема да имаш за јадење. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Работливост** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 138. 花の下より鼻の下 (Hana no shita yori hana no shita.) | Подобро под носот отколку под цветот. | Подобро е да гледаме каде одиме и што правиме, отколку да се занимаваме со убавината на цветот, односно со фантазии. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Практичност** |
| 139. 花より団子 (Hana yori dango.) | Подобро кнедла отколку цвеќе. | Една од најпознатите јапонски пословици, се користи за оној човек кој се занимава со практичните работи во животот (храна, комоција, пари) отколку со апстрактни нешта, како на пример убавината на цвеќињата. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Практичност** |
| 140. 人の国より我が国 =人の事より我が事 (Hito no kuni yori wagakuni. = Hito no koto yori waga koto.) | Подобро нашата земја отколку туѓата. = Подобро нашите работи отколку туѓите. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Гледање своја работа** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 141. 百日の稽古より 1 日の座功 (Hyaki nichi no keiko yori ichi nichi no za kou.) | Подобро еднаш седни отколку 100 дена да вежбаш. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Искуство** |
| 142. 福の神を祈るより人の口を減らせ (Fuku no kami wo inoru yori hito no kuchi wo herase.) | Подобро затни ја муцката на луѓето отколку да се молиш на богот на среќата. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Реалност** |
| 143. 三つの猿より思わざるがよし (Mittsu no saru yori omowazaru ga yoshi.) | Подобро не мисли отколку трите мајмуни. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Добри мисли** |
| 144. 見目より心 (Mime yori kokoro.) | Подобро срцето отколу надворешниот изглед. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА – ВРЕДНОСЕН СУД | **Духовност** |
| 145. 妻は目でなく耳で選べ (Tsuma ha me denaku mimi de erabe.) | Подобро избери ја жената со ушите отколку со очите. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Добар избор** |
| 146. 目を剥くより口を向けよ (Me wo muku yori kuchi wo mukeyo.) | Подобро искористи ја устата отколку очите. | Кога сме лути некому, подобро е да ја изразиме лутината со зборови отколку да звериме со | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Искреност** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | лути очи. | | |
| 147. 餅より粉 (Mochi yori kona.) | Подобро брашно отколку мочи. | Бидејќи мочи се прави од брашно, подобро е да имаме брашно за да направиме што сакаме. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 148. 持て成しより取り成し (Motenashi yori torinashi.) | Подобро медијација отколку умилкување. | Особено во доменот на услугите, подобро е да се застане на страната на клиентот и да се реши проблемот, отколку да се избегне со добри манири. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Должност** |
| 149. 貰う物買うより高し (Morau mono kau yori takashi.) | Поскапо е да добиеш нешто отколку да купиш. | Во јапонската традиција кога некој ќе ни направи услуга тоа има голема тежина, а поголема тежина има враќањето на долгот. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Должност** |
| 150. 余所の米の飯より内の粥 (Yoso no bei no meshi yori nai no | Подобро каша дома отколку ориз кај друг. | Подобро човек да јаде скромно во | ДОБРО ЗА СЕБЕ = | **Слобода** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| kayu.) | | својот дом во слобода, отколку да јаде нешто скапо ама во туѓ дом. | ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | |
| 151. 来年の百両より今年の一両 (Rai nen no hyaku ryou yori kotoshi no ichi ryou.) | Подобро едно рјо оваа година отколку 100 следната. | Подобро малку сега, отколку многу утре. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 152. 利息を取るより利息を払い (Risoku wo toru yori risoku wo harai.) | Подобро плати камата отколку да земаш. | Подобро човек да се со чиста сметка и да не е во долгови. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Чиста сметка** |
| 153. 孫飼わんより犬の子飼え (Mago kawan ori inu no ko kae.) | Подобро чувај куче отколку внук. | Кучето дава поискрена љубов отколку фамилијата. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Куче** |
| 154. 猫を追うより皿を引け (Neko wo ou yori sara wo hike.) | Подобро тргни ја чинијата отколку да ја бркаш мачката. | Подобро реши го проблемот отколку да ги решаваш симптомите, односно последиците. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Решавање на проблеми** |
| 156. 蛇の足より人の足 (Hebi no ashi yori hito no ashi.) | Подобро нозете на човекот отколку нозете | Подобро да гледаме што се случува со | ДОБРО ЗА СЕБЕ = | **Практичност** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | на змијата. | нас и околу нас отколку да објаснуваме теории за тоа како змијата се движи. | ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | |
| 157. 高嶺の花を羨むより 足元の豆を拾え (Takane no hana wo urayamu yori sokka no hitoashi wo hiroe.) | Наместо да сонуваш за нереални нешта мрдни ги своите нозе. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Практичност** |
| 158. 屯の甲より年の功 (Kame no ko yori toshi no ko.) | Подобро изминати години отколку оклопот на желката. | Искуството има најголема вредност. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Искуство** |
| 159. 娘を見るより母を見よ (Musume wo miru yori haha wo miyo.) | Подобро види ја прво мајката па ќерката. | Децата првенствено учат од родителите, та младоженецот кога ќе ја види мајката, ќе знае каква ќе стане ќерката во иднина. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Добар избор** |
| 160. 先の雁より手前の雀 (Saki no gan yori temae no suzume.) | Подобро ластовица в рака отколку дива гуска далеку. | Подобро е да се задоволиме со тоа малку што го имаме | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/Д | **Скромност во потребите** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | отколку да чекаме тоа што го немаме. | ОБРОБИТИЕ | |
| 161. 医者に払うより肉屋に払うのがマシである (Isha ni harau yori nikuya ni harau no ga mashi de aru.) | Подобро плати му на месарот отколку на докторот. | Ако јадеме добра храна, тоа значи дека ќе останеме здрави подолго време. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Храна** |
| 162. 祖母に預けるより他人に預けろ (Sobo ni adzukeru yori tanin ni adzukero.) | Подобро дај го детето на непознат отколку на баба и дедо. | Бабата и дедото можат да го размазат детето, и со тоа да го расипат воспитанието. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Воспитување** |
| 163. 仏の光より金の光 (Butsu no hikari yori kin no hikari.) | Светлината на златото е појако од светлината на Буда. | Парите имаат најголема вредност, поголема и од Буда. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Пари** |
| 164. 遅くともせぬよりはまし (Osokutomo senu yori ha mashi.) | Подобро доцна отколку никогаш. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Истрајност** |
| 165. 案じてたもるより銭たもれ (Anjitetamoru yori zeni tamore.) | Подобро донеси пари отколку да се секираш за мене. | Подобро некој кој работи на случајот и навистина помага | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пари** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | отколку некој што кука и само зборува. | | |
| 166. 案ずるより芋汁 (Anzuru yori imojiro.) | Подобро супа отколку секирации. | Подобро е да се занимаваме со едноставните но практични работи во животот, како на пример јадење. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Храна** |
| 167. 出雲の神より恵比寿の神 (Izumo no kami yori Ebisu no kami.) | Подобро богот Ебису отколку богот Изумо. | Богот Ебису е заштитник на парите, а Изумо е богот на романтичната љубов и посредништивото. Со други зборови, не може да има ни љубов без пари. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пари** |
| 168. 田舎の学問より京の昼寝 (Inaka no gakumon yori kyou no hirune.) | Подобро дремка во Кјото отколку учење во провинција. | Порано се сметало дека урбаните жители го поминувале времето не правејќи ништо и одмарајќи се, додека пак тие во провинцијата | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Одмор** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | биле поработливи. | | |
| 169. やってないよりやった方がましだ (Yatteinai yori yatta hou ga mashi da.) | Подбро да се направи отколку да не се направи. | Подобро е да се проба па и да има неуспех, отколку воопшто да не се направи првиот чекор. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Искуство** |
| 170. 生き恥かくより、死ぬがまし (Ikihaji kaku yori, shinu ga mashi.) | Подобро да се умре отколку да се живее во срам. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Смрт** |
| 171. 家の高いより床の高いがよい (Ie no takai yori yuka no takai ga yoi.) | Подобро висок под отколку висока (позната) куќа. | Подобро е за една фамилија да има пари и просперитет отколку да има слава и име. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Пари** |
| 172. 坐禅組むよりこやし汲め (Zazen kumu yori koyashi kume.) | Подобро внеси се во работата отколку во медитацијата. | Ако се мислиме цел ден за апстрактни нешта, нема да имаме време да работиме на нивата и со тоа не можеме | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Работливост** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| | | да опстанеме. | | |
| 173. 器量より気前<br>(Kiryou yori kimae.) | Подобро дарежливост отколку убавина. | | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Дарежлив ост** |
| 174. 義理張るより頬張れ<br>(Giri haru yori hou bare.) | Подобро наполни си ја устата отколку да делиш правда. | | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/Д ОБРОБИТИЕ | **Личен интерес** |
| 175. 石臼芸より茶臼芸にせよ<br>(Ishiusu gei yori chausu-gei ni seyo.) | Подобро уметноста на мелење чај отколку мелење жито. | Подоро да бидеме одлични во некоја помала професија или способност, отколку да сме неспособни во нешто поголемо. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/Д ОБРОБИТИЕ | **Професио налност** |
| 176. 財布の紐を首にかけるよりは心に掛けよ<br>(Saifu no himo o kubi ni kakeru yori wa kokoro ni kakeyo.) | Подобро верувај му на срцето отколку да ги ставаш рачките од ташната на врат. | Наместо да трошиш беспотребно пари за нешто што може да ги украдат, подобро не ни купувај. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/Д ОБРОБИТИЕ | **Штедење** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 177. 供養より施行<br>(Kuyō yori shikō.) | Подобро помош за сиромашните отколку погреб. | Подобро помагај на оние што навистина имаат потреба од тебе додека си жив, отколку да се потрошат парите на твојот погреб. | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Помагање** |
| 178. 孔雀の百行より知者の居眠り<br>(Kujaku no hyakkō yori chisha no inemuri.) | Подобро дремењето на мудриот човек отколку 100 зборови на пауните. | Подобро еден мудар човек со малку зборови да го изрази своето мислење отколку 100 мина глупави да зборуваат многу. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Мудрост** |
| 179. 勝つ事より負けぬ事を考えよ<br>(Katsu koto yori makenu koto o kangaeyo.) | Подобро мисли како да не изгубиш отколку на победата. | Кога размислуваме постојано на победата, не сме спремни дека може да потфрлиме и да изгубиме. А кога наоѓаме начини да не изгубмие, спремни сме за се. | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Скромност** |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 180. 隠すより現わる<br>(Kakusu yori arawareru.) | Подобро појави се отколку да се криеш. | Колку повеќе криеме нешто, толку повеќе луѓето се љубопитни и сакаат да ја дознаат тајната. | ЛОШО ЗА СЕБЕ<br>=<br>ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | **Чување тајна** |

### 3.3.1. Листа на референтите за *ДОБРО* и *ЛОШО* во јапонските пословици

Од анализата извршена на **180** пословици на јапонски јазик што ги содржат паровите на термини ［善・悪］、［良い・悪い］、［より］, пронајдени се следните референти:

1. *Лошо* – апстрактно: 13 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија кадешто *лошото* често има значење на болест, старост, смрт, несреќа, тага итн. Во овие пословици, повторно не знаеме за природата на тоа лошо што треба да го избегнеме по секоја цена, но знаеме дека само ние сме одговорни за последиците на нашите постапки и дека лошото се наградува со лошо.
2. *Добро/лошо* – апстрактно: 11 пословици. Овој тип на пословици најчесто коментираат и за доброто и за лошото во истата пословициа, односно ни даваат совет дека треба секогаш да го бараме доброто, а да го избегнуваме лошото, и да знаеме како да се носиме и со двете во животот. Јапонските пословици нудат една конкретна пропозиција според која доброто и лошото се како врановите на водата, едното оди после другото, или пак тие се двете страни на една иста паричка. Во овие пословици најчесто нема позитивна или негативна оцена на одредено нешто, туку тие само коментираат за разноликоста на човековиот живот и за сеприсутноста и на двете сили.
3. *Пари*: 9 пословици. Добро за човекот. Сите пословици кои го содржат овој референт зборуваат за значајноста на парите за човекот, и честопати се појавува опозицијата пари наспроти име или слава.
4. *Практичност*: 9 пословици. Добро за човекот. Можеби една од најценетите карактеристики на човекот.
5. *Добро/лошо однесување:* 8 пословици. Во овие пословици најчесто е изразена дикотомијата добро однесување наспроти лошо. Во една пословица е изразена директна корелација помеѓу добро однесување (повторно апстрактен поим) и среќа, пари и просперитет во домот.
6. *Скромност во потребите:* 7 пословици. Добро за човекот. Според овие пословици, добро е за човекот да се задоволи со тоа што го има и да биде среќен, наместо да се надева и да посакува нешто што можеби утре ќе го има. Во овие пословици се истакнува значајноста на сегашниот момент, и фактот дека треба да се живее и ужива во она што го имаме денес.

7. *Работливост*: 5 пословици. Добро за човекот. За овие пословици многу е подобро да се занимаваме со земјоделие и да ја работиме нивата отколку да губиме време со игри, книжевности, или пка молитви на Буда.
8. *Лош човек:* 5 пословици. Од овие пословици сепак не можеме да разбереме кој човек и со кои карактеристики е всушност лош, но само знаеме дека треба да го избегнуваме лошиот човек. Исто така дознаваме дека лошите луѓе имаат многу пријатели, дека е подобро да се биде будала отколку лош, и дека тие не заслужуваат чесна смрт на татами.
9. *Алкохол*: 5 пословици. Добро за човекот. Алкохолот е толку посакуван според овие пословици што дури смртта предизвикана од алкохол се посакува. Само една пословица вели дека алкохолот е коренот на сето лошо.
10. *Лошо однесување:* 4 пословици. Од овие пословици не може да разбереме што всушност значи тоа лошо однесување или лоша природа на човекот, но само знаеме дека не смееме така да постапуваме.
11. *Храна*: 4 пословици. Добро за човекот. Во опозиција на слава или добро име, секогаш е подобро за една фамилија да има храна.
12. *Добро* – апстрактно: 3 пословици. Исто како анализираните пословици од италијански и македонски јазик, јапонските пословици што го содржат овој референт не ни кажуваат ништо за природата на тоа *добро* што се споменува.
13. *Добро однесување*: 3 пословици. Добро за човекот. Овие пословици најчесто коментираат за важноста на доброто однесување на човекот, и најчесто се работи за конструкцијата 「善を為す」.
14. *Лош сон:* 3 пословици. Лошо за човекот. Според јапонската традиција ако сонуваме лош сон, не смееме да зборуваме за него, но исто така треба да погледнеме кон јужното небо за да не се оствари.
15. *Добро/лошо срце.* 3 пословици. Добро/лошо за човекот. Срцето е центарот на човековите чувтсва и емоции, и во него се наоѓаат и доброто и лошото.
16. *Статус*: 3 пословици. Добро за човекот.
17. *Должност*: 3 пословици. Добро за човекот. Се чини дека должноста и обврската кон подалечните луѓе има многу поголема тежина и важност од онаа кон блиските.
18. *Искуство*: 3 пословици. Добро за човекот. Искуството односно праксата е најдобриот начин да се научи нешто ново.
19. *Добар/лош човек:* 3 пословици. Дури и непријателот на добриот човек е подобар за нас отколку пријателот на лошиот. Оние што се во близина

на лошите луѓе (чија природа не ја дознаваме преку пословиците) неизбежно стануваат лоши со текот на времето.

20. *Лоши пари*: 2 пословици. Лошо за човекот. Нечесно заработените пари или брзо си одат, или пак ги уништуваат добрите пари.
21. *Лош пријател*: 2 пословици: Лошо за човекот.
22. *Љубов*: 2 пословици. Лошо за човекот. Љубовта е почеток на омразата според овие пословици.
23. *Најлошо*: 2 пословици. Добро за човекот. Иако не се разбира што точно значи најлошо, сепак овие пословици велат дека добро е за човекот да го запознае.
24. *Убавина*: 2 пословици. Добро/лошо за човекот. Убавината од една сама по себе е добра според една пословица, но според другата таа не е плодна (убавото цвеќе не раѓа добар плод.)
25. *Духовност*: 2 пословици. Добро за човекот. Наместо да се занимаваме со надворешниот изглед, подобро е да се занимаваме со нашето срце и нашите мисли, кои треба да бидат чисти.
26. *Добри мисли*: 2 пословици. Добро за човекот.
27. *Растено дете:* 2 пословици. Добро за човекот. Растеното дете се чини дека е помило од она што е само родено, бидејќи поминатото време заедно ја зацврстува врската помеѓу родителот и детето.
28. *Штедење*: 2 пословици. Добро за човекот.
29. *Смрт*: 2 пословици. Добро за човекот. Се чини дека според јапонската традиција, подобро е да се умре отколку да се живее во срам, или пак да се трпат маките на овој живот.
30. *Добар избор*: 2 пословици. Добро за човекот.
31. *Гледање своја работа*: 2 пословици. Добро за човекот.
32. *Лошо време:* 1 пословица. Лошо за човекот.
33. *Лоша природа*: 1 пословица. Лошо за човекот.
34. *Лош почеток*: 1 пословица. Лошо за човекот.
35. *Екстремност*: 1 пословица. Лошо за човекот.
36. *Лоша вест:* 1 пословица. Лошо за човекот. Лошите вести брзо се шират.
37. *Лош домаќин*: 1 пословица. Лошо за човекот. Лош домаќин е оној кој е мрзелив и не превзема одговорност за работата.
38. *Оправдување*: 1 пословица. Лошо за човекот.
39. *Лоша ѕверка.* 1 пословица. Неутрално. Лошата ѕверка, иако е лошта по природа, и таа покажува добрина ко своите блиски и својот род.
40. *Лоша врска:* 1 пословица. Лошо за човекот. Лошите врски потешко се раскинуваат и нивната долготрајност е деструктивна за човекот.
41. *Добра природа*: 1 пословица. Добро за човекот. Добрата природа се смета за богатство.

42. *Добро дете:* 1 пословица. Добро за човекот. Родителите можат да се потпрат на добрите деца.
43. *Добро семе:* 1 пословица. Добро за човекот. Доброто семе ќе роди добра жетва, а во поширока смисла, доброто семе има значење на добар почеток кој понатаму носи добри резултати.
44. *Добра идеја*: 1 пословица. Добро за човекот.
45. *Добар крај:* 1 пословица. Добро за човекот.
46. *Стар пријател:* 1 пословица. Добро за човекот.
47. *Добра вест:* 1 пословица. Добро за човекот. Никаква вест е добра вест.
48. *Гавран:* 1 пословица. Лошо за човекот. Во јапонската традиција, ако плачот на гавранот е лош, тоа значи дека некој ќе умре, и затоа има негативна конотација.
49. *Добар демон:* 1 пословица. Добро за човекот. И лош човек да е, ако поминеме долго време со него ни станува добар.
50. *Бавно/Брзо:* 1 пословица. Добро/Лошо за човекот. Она што е бавно е добро, а тоа што е брзо е лошо.
51. *Приспособливост*: 1 пословица. Добро за човекот.
52. *Памет*: 1 пословица. Добро за човекот.
53. *Личен посед:* 1 пословица. Добро за човекот.
54. *Претпазливост*: 1 пословица. Добро за човекот.
55. *Учење од грешки*. 1 пословица. Добро за човекот.
56. *Сиромаштија*: 1 пословица. Лошо за човекот.
57. *Мал бизнис*: 1 пословица. Добро за човекот.
58. *Родител*: 1 пословица. Добро за човекот. Само родителот знае најдобро како да го воспита сопствените деца.
59. *Добри манири*: 1 пословица. Добро за човекот.
60. *Залиха*: 1 пословица. Добро за човекот.
61. *Близок сосед:* 1 пословица. Добро за човекот.
62. *Искреност*: 1 пословица. Добро за човекот.
63. *Слобода*: 1 пословица. Добро за човекот.
64. *Чиста сметка*: 1 пословица. Добро за човекот.
65. *Куче*: 1 пословица. Добро за човекот.
66. *Решавање проблеми:* 1 пословица. Добро за човекот.
67. *Воспитување од непознат:* 1 пословица. Добро за човекот. Подобро е непознати да ги воспитуваат децата отколку бабата и дедото бидејќи постои опасност да ги размазат.
68. *Истрајност*: 1 пословица. Добро за човекот.
69. *Одмор*: 1 пословица. Добро за човекот.
70. *Дарежливост*: 1 пословица. Добро за човекот.
71. *Личен интерес*: 1 пословица. Добро за човекот.
72. *Помагање*: 1 пословица. Добро за човекот.

73. *Мудрост*: 1 пословица. Добро за човекот.
74. *Скромност*: 1 пословица. Добро за човекот.
75. *Чување тајни:* 1 пословица. Лошо за човекот.

## 3.4. *ДОБРО* И *ЛОШО* ВО МАКЕДОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ

***Добро***

| Пословица на македонски | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|
| 1. *Барај го доброто, и купи го скапо.* = 2. *Барај го доброто, оти поскапо е од златото.* = 3. *Барај го доброто и најди го, оти не ти иди само.* = 4. *Барај го доброто и поземи и по небо.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Добро – апстрактно** |
| 5. *Добро веднаш не иди, а лошо иди.* = 6. *Злото многу лесно дојдуат, а доброто мачно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 7. *Доброто го познаа и ѕверо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро – апстрактно** |
| 8. *Јазик праит добро, јазик праит лошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Збор** |
| 9. *Којшто има пари, и зло и добро со нив праи.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Пари** |
| 10. *Којшто чини добро, не ќе најдит лошо.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро однесување** |
| 11. *Лошото поеќе чоек го паметуа одошто доброто.* = 12. *Доброто лесно се заборавјат, а лошото никогаш (никако).* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 13. *Напрај добро и в море врли го.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 14. *Напрај добро и на душмано.* | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ - ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 15. *Коа ќе ти иди доброто в куќи, и со оган да го бркаш, не бега.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро – апстрактно** |
| 16. *Кој не го припознаа доброто, тој му је род на ѓаоло.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро – апстрактно** |

| | | |
|---|---|---|
| 17. *Ако не видиш лошото нема да знаеш доброто.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Искуство** |
| 18. *Ако си направил добро на каменот, можеш на него и да седнеш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро однесување** |
| 19. *Доброто и лошото одат секогаш заедно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 20. *Кој добро прави, нема да се кае.* = 21. *Кој добро прајт, немат зошчо да се кајт.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добро однесување** |
| 22. *Доброто без рогови, како бик без заби.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 23. *Доброто добро донесува.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 24. *Лубовта е почеток на доброто и лошото.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Љубов** |
| 25. *Кој бара подобро, наоѓа полошо.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Алчност** |
| 26. *Не прави добро, да те чудо не навде.* = 27. *Стори добро, да си је најш бељата.*= 28. *Кога добро се надеваш, доаѓа зло.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 29. *Лошо праел, арно (добро) никогаш не видел.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 30. *Што Господ дава, се е добро.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Господ** |
| 31. *Стори добро, фрли го зад себе, ќе го најш пред себе.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 32. *Слогата го прави доброто.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Слога** |
| 33. *Што долго трае станува добро.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Долготрајност** |

| | | |
|---|---|---|
| 34. *Доброто со пари не се плашчат (не се купвит).* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 35. *Две добра на една перница не лежат.* = 36. *Не лежат две добра на едио место.* = 37. *Две добра на адно не биват.* = 38. *Сите добра на едно место не и даат Господ.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **ДОБРО - АПСТРАКТНО** |

***Арно***

| Пословица на македонски | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|
| 39. *Арно е да имаш жена и умна и лична, арно ама Господ две добра на едно место не дава.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБ ИТИЕ | **Умна/лична жена** |
| 40. *Арно е се да знаиш, ама не треби се да праиш.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБ ИТИЕ | **Знаење/правење** |
| 41. *Арното секој го валит, ама секој не го држит.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 42. *Има лошо што донесуа арно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 43. *У секого има по нешто арно и по нешто лошо.* = 44. *Чоекот можи и арно да стори и лошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 45. *Само Госпо знаи што е арно и лошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Господ** |
| 46. *Арното не идит веднаш, да за лошото дури да трешиш со око.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 47. *Ако арно прајме, арно ќе остајме.* | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ | **Добро однесување** |
| 48. *Да беше арно, и Господ брат ќе имаше.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = | **Брат** |

| | | |
|---|---|---|
| | ВРЕДНОСЕН СУД | |
| 49. *Кој арно зафашчат, арно ќе битисат.* = 50. *Кој арно зафаќа, половина работа завршува.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Добар почеток** |
| 51. *Кој бегат од арно, ке паднит на лошо.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 52. *Сегдека (секаде) арно, ама дома најарно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Дом** |
| 53. *Учи се на арно, лошото ни на ум да не ти идат.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |
| 54. *Кој не видел што е мака, не знае што е арно.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Мака** |
| 55. *На многу арно многу не се радуј, а на многу лошо пак не му се плаши.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Претпазливост** |
| 56. *Од арно комита не се излегува.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 57. *Од арно никој не бега.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро - апстрактно** |
| 58. *По арно, знај, дека ќе дојде лошо!* = 59. *По лошото и арно/убаво/ доаѓа.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |

***Добар/добра/добро и арен/арна/арно***

| Пословица на македонски | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|
| 60. *Ако си арен, за себе, ако си лош, пак за себеси.* | ДОБРО/ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Добро/лошо однесување** |
| 61. *Арната стока сама се лродава.* = 62. *Стоката арна сама зборуа и се продаа.* = 63. *Добрата стока, сама се фали.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар квалитет** |

| | | |
|---|---|---|
| 64. *Арниот јунак дома не умира.*= 65. *Добар јунак од борба не се враќа.* = 66. *Добар јунак, среќа нема.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Јунак** |
| 67. *Арни ирјатели и од браќа се помили.* = 68. *Арно братство, помило од богатспво.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар пријател** |
| 69. *Арно ѓубре арен род.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добро потекло** |
| 70. *Арниот збор далеку се слуша, а лошијот уште подалеку.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош збор** |
| 71. *Кога ќе умре човек, арен станува.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар човек** |
| 72. *На арен син имот не му треба, а на лош уште повеќе.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар син** |
| 73. *Со арен другар и во зло време.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар пријател** |
| 74. *Арната жена ет од Бога блаосоена.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добра жена** |
| 75. *Арната реч царската порта ја отварат.* = 76. *Арниот збор железна врата отворат.* = 77. *Арен збар — златен клуч.* = 78. *Добар збор — златен клуч.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар збор** |
| 78. *Арната момичка лош късмед имат, (а лошата арен).* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добра/лоша мома** |
| 79. *Арните рабоке покротко (furthermore) се праат.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Трпеливост** |
| 80. *За никого не е арна кавгата.* | ЛОШО ЗА СИТЕ = | **Кавга** |

| | | |
|---|---|---|
| | ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | |
| 81. *На арна земја — црн роб.* = 82. *Арната земја барат арна обработка.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добра земја** |
| 83. *Најарната плата — мътика и лопата.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Работливост** |
| 84. *Ум царува, ум робува, арен јунак лозје копа.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Работливост** |
| 85. *За веселиот човек секој ден е добар.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Веселост** |
| 86. *Лесно е со туѓата добрина, добар да бидеш.* = 87. *Не е голема мајсторија меѓу добрите, добар да бидеш.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добро однесување** |
| 88. *Многу е полесно да се биде добар, отколку праведен.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добро однесување** |
| 89. *Пријател добар е подобар од лош роднина.* = 90. *Поарно пријатељ близу да имаш, одошчо брат далеку.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар пријател** |
| 91. *Човекот кој работи, секогаш е добар.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Работливост** |
| 92. *Арен господар - добар слуга.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар господар** |
| 93. *Добрата жена куќа отвара, а лошата — затвара.* | ДОБРО/ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добра/лоша жена** |
| 94. *Послушноста е добра во определени моменти.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Послушност** |

| | | |
|---|---|---|
| 95. *Добрио владика за светец сам не се слага.* = 96. *Добрио владика и поп црква проповедуа.* = 97. *Добрио владика народот со двете очи го гледат.* = 98. *Добрио владика на сиромаси помага.* = 99. *Добрио владика не гледа од народот пари да граба.* = 100. *Добрио владика не се голелеит в црква.* | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Добар владика** |
| 101. *Арен маж не стои на зборот. (Иронично).* | ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ = АТРИБУТ | **Добар маж** |
| 102. *Арниот човек се добрина прави и пак никому не се фали.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добро однесување** |
| 103. *Добар готвач вреди колку еден лекар.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар готвач** |
| 104. *Добар домаќин дрвата за зима на пролет ги купува.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар домаќин** |
| 105. *Добра домаќинка - добра куќа.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добра домаќинка** |
| 106. *Добра стока ако купиш, нема да се излажеш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Квалитет** |
| 107. *Добри пријатели тесно помеѓу себе се врзани.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добар пријател** |
| 108. *Добри сметки - добри пријатели.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Чиста сметка** |
| 109. *Добрината е најдобриот украс на жената.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Добрина** |

| | | |
|---|---|---|
| 110. *Добриот човек останува чирак.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар човек** |
| 111. *Добро дрво - слатки плодови.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Добро потекло** |
| 112. *Доброто име вреди повеќе од богатство.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Слава** |
| 113. *Кој има добар сосед има добар помин.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добар сосед** |
| 114. *Чесна мома - добра мајка.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Чесност** |
| 115. *Секоја пречка за добра случка.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Пречка** |

***Лошо/зло***

| Пословица на македонски | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|
| 116. *Алчноста, е винавна за сите лошотии.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Алчност** |
| 117. *И лошото има крај.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 118. *Има лошо, има и нолошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 119. *Лошото донесува уште полошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 120. *По лошото и арно доаѓа. = Има лошо што донесуа арно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо/добро = апстрактно** |
| 121. *Секого кој слуша — лошо прави.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Послушност** |

| | | |
|---|---|---|
| 122. *Сите лошото го знаат, ама не го прават.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо однесување** |
| 123. *Прекасај си јазикот, лошото не речи го.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Лош збор** |
| 124. *Чоекот ако се чуат од лошо, и Господ ќе го чуат.* = 125. *Да се чува човек од лошо дури не му дошло.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 126. *Бркај го лошото дури не ти дошло (дома).* = 127. *Ако лошото не бегат од тебе, бегај ти од него.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ - ЗАПОВЕД | **Лошо - апстрактно** |
| 128. *Во лошото човек се познат каков е.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 129. *Кој лошо прајт, лошо дочеквит.* =130. *Кој лошо прајт, на добро нека не се надејт.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 131. *Ко ке дојт лошото, отвори му 'и вракето.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 132. *Леноста е мајка на сите лошоти.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Лесност** |
| 133. *Лош комшија големо лошо.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД/АТРИБУТ | **Лош комшија** |
| 134. *Лошо е да не знајш, а да мислиш оту знајш.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = НЕКОРИСНО | **Суета** |
| 135. *Не викај го лошото, само ќе ти дојт.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Лошо - апстрактно** |
| 136. *Од лошо имат полошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 137. *Од лош чвек арно не надеј се (не чекај).* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ЗАПОВЕД | **Лош човек** |
| 138. *Откъде идат доброто, идат и лошото (злото).* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо/добро -** |

| | | |
|---|---|---|
| | | **апстрактно** |
| 139. *Со жена зло (лошо), без жена позло (полошо).* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБ ИТИЕ | **Жена** |
| 140. *Со лошото — лошо, без него полошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБ ИТИЕ | **Лошо - апстрактно** |
| 141. *Со лошото на гла не се излегвит.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 142. *Трпи го лошото да не дојт уште полошо.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Трпеливост** |
| 143. *Бога да молиш, и лошо да правиш, нема да се спасиш.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 144. *Доброто лесно се заборава, а лошото никако.* = 145. *Доброто се заборава, злото - никогаш.* = 146. *Доброто скоро/бргу/ се заборава.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо апстрактно** |
| 147. *Еднаш ако направиш лошо, стопати ќе ти го напомнат.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 148. *Жената е лошо потребно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Жена** |
| 149. *За еден убав ден многу лошотии се претрпуваат.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ДОКСА | **Трпеливост** |
| 150. *И Господ не е каил лошо да правиш.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Господ** |
| 151. *И лошото и доброто е наше.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 152. *И лошото има крај.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 153. *И на доброто и на лошото амин викај.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = | **Прифаќање добро/** |

| | | |
|---|---|---|
| | ЗАПОВЕД | **лошо** |
| 154. *Којшто прави лошо, полошо умира.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 155. *Лошиот збор од лошо срце излегува.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ДОКСА | **Лош збор** |
| 156. *Лошо правел, па добро никогаш не видел!* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Лошо однесување** |
| 157. *Лошо со лошо се брка/се истерува/.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 158. *Лошотијата доаѓа на коњ, а си оди пешки.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Долготрајност на лошото** |
| 159. *Лошото време се оправа, лошиот човек никогаш.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Доллотрајност на лошото** |
| 160. *Лошото и вода го не пере.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 161. *Лошото никој не го сака, ама го прави.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо – апстрактно** |
| 162. *Мрзеливоста е почеток на сите лошотии.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Мрзеливост** |
| 163. *По арно, знај, дека ќе дојде лошо!* = 164. *По лошото и арно/убаво/ доаѓа.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 165. *Прави добро, да најдеш лошо.* = 166. *Прави добро, најди/чекај/ зло.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 167. *Штом е лошо, ќе дојде и арно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Добро/лошо - апстрактно** |
| 168. *Бегај од злото како Евреии од крстот.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Лошо - апстрактно** |
| 169. *Биди добар зло да не те најде.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Добро однесување** |

| | | |
|---|---|---|
| 170. *Варди се од злото дури нети дошло.* | Добро за себе = заповед | **Лошо - апстрактно** |
| 171. *Едно зло да е, со шеќер ќе го раниме.* | Општа категорија | **Лошо - апстрактно** |
| 172. *Ела зло, без тебе е уште полошо.* | Општа категорија | **Лошо - апстрактно** |
| 173. *Зло за зло не враќај.* | Лошо за себе = заповед | **Лошо однесување** |
| 174. *Кобта е сосед на големото зло.* | Општа категорија = вредносен суд | **Кобење** |
| 175. *Кој зло мисли, зло и наоѓа.* | Лошо за себе | **Лоши мисли** |
| 176. *Лесно е лошиот на зло да го наведеш.* | Општа категорија | **Лошо - апстрактно** |
| 177. *Љубомората е, сестра на злото.* | Општа категорија = вредносен суд | **Љубомора** |
| 178. *На секое зло смртта е лек.* | Општа категорија | **Лошо - апстрактно** |
| 179. *Тој што враќа зло за зло, не броj го за човека.* | Лошо за себе | **Лошо однесување** |
| 180. *Тој што зло ти мисли, Господ да си го прости.* | Лошо за себе | **Лоши мисли** |
| 181. *Поклони му се на злото како на светото.* | Добро за себе = заповед | **Почитување на лошо** |
| 182. *Болеста (или злото), да би било добро и в градина би го саделе.* | Општа категорија | **Болест** |
| 183. *Кој си чинит (зло, тој на), себе си (го чинит).* | Лошо за себе | **Лошо однесување** |
| 184. *Братска злоба мерка нема.* | Општа категорија = вредносен суд | **Братска злоба** |
| 185. *За вера човек и да умре, не е зло.* | Добро за себе = | **Вера** |

| | | |
|---|---|---|
| | ИНСТРУМЕНТ/ДОБРОБИТИЕ | |
| 186. *Злото не треба да го викаш, само ќе си дојде.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 187. *Мајка на чедо зло не мисли.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Мајчинска љубов** |
| 188. *Секое зло, треба уште на почетокот да се спречи.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ | **Претпазливост** |
| 189. *Смртта не е зло, ако животот не е радост.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Смрт** |

***Лош/лоша/лошо и зол/зла/зло***

| Пословица на македонски | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|
| 190. *Лошиот човек не стои на лрвиот збор, но се свртува.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 191. *Бог да ве чуа од огон,'од вода и од лоша жена.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Оган, вода и лоша жена** |
| 192. *Бог да пази од лоши жени, од калуѓери и од лоши другари.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша жена, лоши пријатели и калуѓери** |
| 193. *Господ да те чуа од дива свиња в планина и од лоша дружина.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоши пријатели** |
| 194. *Да врлиш капата и да бегаш од лоша жена.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 195. *Жена лоша — вечна мака.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 196. *Лош човек со лош се здружува.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лош човек** |

| | | |
|---|---|---|
| | = АТРИБУТ | |
| 197. *Лошио чоек ако ти се ватит за полата, сечи ја и остај му ја в рака.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 198. *Лошио чоек добро утро да ти речит, зијан ќе те најдит.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 199. *Лошио чоек змија не го јадит.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 200. *Лошио чоек и аџија да бидит, пак лош ќе бидит.* = 201. *Лошио чоек и владика да бидит, пак лош ќе бидит.* 202. *Лошио чоек и од ѓаолот не се страшит.*= 203. *Лошио чоек и свеиец да бидит, пак ќе згрешит.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 204. *Лошио чоек кај ќе се прибери, се зијан ќе сторит.* = 205. *Лошио чоек кај ќе стапит, трева не ќе никнит.* | ЛОШО ЗА СИТЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 206. *Лошио чоек кога ќе умрит, ќе се омирит.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 207. *Лошио чоек рогаи немат: и тој е чоек.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 208. *Лошите луѓе секој 'и неќит.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 209. *На лошио добрина кој праит, на ѓаолот кандило му палит.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Добро однесување кон лошиот** |
| 210. *Лошата жена късат полошо од љута змија.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша жена** |
| 211. *Лошата уста сешчо мојт да речит.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лош збор** |

| | | |
|---|---|---|
| | = АТРИБУТ | |
| 212. *Лоши арни — наши сме си.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош/добар човек** |
| 213. *Ем гол, ем зол.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лоша природа** |
| 214. *Бог да ме чува од лоши пријатели, а од душмани сам ќе се чувам.*= 215. *Нема полош душман, пријателот да ти стане душман.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = АРТИБУТ | **Лош пријател** |
| 216. *И змијата е убава, ама е зла/лоша/.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Лоша природа** |
| 217. *Кој има лоши другари и самиот не е исправен.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош пријател** |
| 218. *Лоша рана заздравува, но лош збор не се заборава.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош збор** |
| 219. *Лошиот и ноќе гледа, ама и од сенката своја се плаши.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 220. *Лошиот човек до пладне го мрази цел свет, а од пладне самиот себе си.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 221. *Лошиот човек никој не го жали.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 222. *На лошите луѓе Господ нишан им оставил.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = АТРИБУТ | **Лош човек** |
| 223. *Нема лош занает, има лоши луѓе.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = АТРИБУТ | **Лош човек** |

| | | |
|---|---|---|
| 224. *Кој има лошо срце, тој нема пријател.* | Лошо за себе = атрибут | Лошо срце |
| 225. *Лошото срце не знае за правина.* | Лошо за другите = атрибут | Лошо срце |
| 226. *Лош човек никој пат не се дебели.* | Општа категорија = атрибут | Лош човек |
| 227. *Лош ум, готов суд.* | Лошо за себе = атрибут | Лошо однесување |

***Подобро/поарно***

| Пословица на македонски | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|
| 228. *Поарен си да имаш едно врапче в рака одошто сто да летаат.* =229. *Поарно денеска да ми даиш леб и сол одошто утре леб и шеќер.* = 230. *Поарно нешчо, отколку ништо.* = 231. *Подобро денес попара, отколку утре баница.* = 232. *Подобро страчка во рака, отколку сокол во гора.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 233. *Поарно да даваш одошто да сакаш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ= ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Дарежливост** |
| 234. *Поарно еден умен душман да имаш одошто сто пријатели будали.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |
| 235. *Поарно ет да имаш име чесно ошто многу стребро.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = | **Чесност** |

| | | |
|---|---|---|
| | ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | |
| 236. *Поарно ет да ти завидуаат одошто да те жалат.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Завист** |
| 237. *Поарно ет да умеиш одошто да можиш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Знаење** |
| 238. *Поарно леб и сол да јадиш одошто дома да се караш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Мир во куќа** |
| 239. *Поарно очите да излезат на чоека ошто лошо име.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Слава** |
| 240. *Поарно твое јајце одошто туѓо коковче.* = 241. *Подобра е своја колиба, отколку туѓа палата.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Личен посед** |
| 242. *Женцко уште коа се роди, поарно је да умри.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Женско дете** |
| 243. *Као здравје поарно ништо немат.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Здравје** |
| 244. *Поарно да је чоек здрав, да ако је малце и посиромав.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Здравје** |

| | | |
|---|---|---|
| | = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | |
| 245. *Колку порано, толку поарно.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Ранобудност** |
| 246. *Поарно без пари, одошчо без ум (без чест.)* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |
| 247. *Поарно да самотвиш, отколку да се страмотиш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Самотија** |
| 248. *Поарно да се ваљаш од умора, отколку од глад.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Глад** |
| 249. *Поарно да си на овците гла, отколку на гојадата опашка.* = 250. *Поарно в село џорбаџија, одошчо в град ќумурџија.* = 251. *Поарно на чело в село, одошто на опашка в град.* = 252. *Поарно е да бида глаа на мачките одошто опашка на 'рсланите.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Статус** |
| 253. *Поарно драм ум, отколку сто ока сила.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |
| 254. *Поарно и празна торба, одошчо змија в торба.* = 255. | ДОБРО ЗА СЕБЕ = | **Чесност** |

| | | |
|---|---|---|
| *Поарно празна торба, одошчо ѓаолот в торба.* | ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | |
| 256. *Поарно и киселец, отколку празна торба.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Храна** |
| 257. *Поарно ко м'ж да загиниш, отколку ко баба (жена) да живејш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Мажественост** |
| 258. *Поарно некогаш, отколку никогаш.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Истрајност** |
| 259. *Поарно неправина да трпиш, отколку неправо (криво) да прајш.* | ДОБРО ЗА ДРУГИТЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Праведност** |
| 260. *Поарно нишчо да не знајш, одошчо шчо-годе да знајш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Знаење** |
| 261. *Поарно свое гајле отколку чужџа радост да гљаш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Гледање своја работа** |
| 262. *Поарно со умниот да ораш, отколку со будалата да пијаш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |

| | | |
|---|---|---|
| 263. *Поарно сув леб со мир, отколку печено јагне со кавга.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Мир во куќа** |
| 264. *Поарно три дни петел, отколку сто години кокошка.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Слава** |
| 265. *Поарно умен душман, одошчо будала пријатељ.* = 266. *Подобро во пекол со умните, отколку во рај со лудите.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Памет** |
| 267. *Поарно чесна смрт, одошчо нечесен жиот (нечесна жиот).* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ВРЕДНОСЕН СУД | **Чесност** |
| 268. *Подобар е слаб старец, отколку мрзелив младинец.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Рабпотливост** |
| 269. *Подобро гладување, одошто прејадување.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 270. *Подобро гроб отколку роб.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Слобода** |
| 271. *Подобро е да веруваш, отколку да прашуваш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Верба** |

| | | |
|---|---|---|
| 272. *Подобро е да се караш со луѓето, отколку да живееш во дивина.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Социјалност** |
| 273. *Подобро е да си сам, отколку со будала.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Самотија** |
| 274. *Подобро е да си чуваш, отколку да ти должат.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Штедливост** |
| 275. *Подобро е живо куче, отколку мртов лав.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Живот** |
| 276. *Подобро корка леб, отколку украдено злато.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Чесност** |
| 277. *Подобро малку да ти дадат, отколку многу да ти ветуваат.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Сигурност** |
| 278. *Подобро малку, но добро, отколку многу, но лошо.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Скромност во потребите** |
| 279. *Подобро сиромав чесен, одошто богат нечесен.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Чесност** |

| | | |
|---|---|---|
| 280. *Подобро цел ден да мислиш, отколку цела недела напразно да се трудиш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Памет** |
| 281. *Подобро човек да проси, одошто да краде.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Чесност** |
| 282. *Поарно без вера, одошто без леб.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Храна** |
| 283. *Поарно е џандар да те тера одошто поп да те води.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Живот** |
| 284. *Поарно сешто да јадеш, одошто сешто да зборуваш.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Храна** |

***Полошо***

| Пословица на македонски | Семантичка категорија | Референт |
|---|---|---|
| 285. *Полошо од мрза нишчо немат на веков.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Мрзеливост** |
| 286. *Пијанството е од чумата полошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Пијанство** |

| | | |
|---|---|---|
| 287. *Лошото донесуа уште полошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Лошо - апстрактно** |
| 288. *Трпи го лошото да не дојт ушче полошо.* | ДОБРО ЗА СЕБЕ = ЗАПОВЕД | **Трпеливост** |
| 289. *Да зборуваш е лошо, да молчиш - уште полошо.* | ЛОШО ЗА СЕБЕ = ИНСТРУМЕНТ/ДОБРО БИТИЕ | **Молчење** |
| 290. *Нема ништо полошо од празен стомак.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Глад** |
| 291. *Од самотијата нема ништо полошо.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА = ВРЕДНОСЕН СУД | **Самотија** |
| 292. *Што огин зафати, полошо е и од вода и од војска.* | ОПШТА КАТЕГОРИЈА | **Оган** |

### 3.4.1. Листа на референтите за *ДОБРО* и *ЛОШО* во македонските пословици

Од анализата извршена на **292** пословици на македонски јазик што ги содржат термините *добро-арно/лошо-зло, добар-арен/лош-зол,* и конструкциите *подобро/полошо,* пронајдени се следните референти:

1. *Лошо* – апстрактно: 24 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија кадешто *лошото* често има значење на болест, старост, смрт, несреќа, тага итн. Исто како претходниот референт, *лошо* спаѓа во општата категорија, односно повторно се работи за општ поим кој нема конкретно значење и кој е оставен на толкувањето на слушателот/читателот. Само знаеме од пословиците дека лошото треба по секоја цена да се избегне, дека не смее да се прави, и дека треба да се молиме да не се појави во нашиот живот.
2. *Добро/лошо* – апстрактно: 21 пословици. Овој тип на пословици најчесто коментираат и за доброто и за лошото во истата пословица, односно ни даваат совет дека треба секогаш да го бараме доброто, а да го избегнуваме лошото. Исто така има доста пословици кои велат дека и доброто и лошото се дел од нашиот живот и треба да ги отвориме вратите и на двете. Дури и лошото знае да ги отвори вратите на добрите нешта.
3. *Лош човек:* 21 пословица. Од овие пословици сепак не можеме да разбереме кој човек и со кои карактеристики е всушност лош, но само знаеме дека треба да го избегнуваме лошиот човек. Една карактеристична пословица која додава значење на овој референт е следната: '*Лош човек никој пат не се дебели.*' Со други зборови, дебел човек не може да биде лош според македонската традиција.
4. *Добро* – апстрактно: 18 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија кадешто *доброто* има навистина апстрактно значење. Честопати се работи за добри околности што се појавуваат во животот на човекот, како на пример среќни настани, радост, просперитет, успех, пари итн. Овој тип на пословици најчесто влегуваат во општата категорија и немаат конкретен референт. Ние не можеме да дознаеме од самите пословици кое е тоа добро што треба да го бараме и што е повредно од злато, но знаеме дека има вредност за човекот.
5. *Добро однесување*: 18 пословици. Овие пословици најчесто коментираат за важноста на доброто однесување на човекот. Од овие пословици, меѓутоа, 4 велат дека доброто однесување не е добро или корисно за човекот бидејќи или луѓето брзо го заборавaат доброто дело, или пак

се враќа за лошо, особено ако се направи за некој што не го цени или разбира тоа. Важно е да се напонеме дека од пословиците не е јасно точно каков тип на однесување е добро однесување, ниту пак што значи за човек да прави добро.

6. *Лошо однесување:* 12 пословици. Од пословиците што го содржат овој референт повторно не можеме да разбереме за природата на лошото однесување, но знаеме дека оној кој прави лошо, неизбежно лошо ќе го снајде во животот.
7. *Збор:* 9 пословици. Добро/лошо за човекот. Во овие пословици зборот се јавува како агент кој во зависност од тоа со каква намера е кажан, може да донесе и лошо и добро на човекот. Една пословица пак вели дека лошиот збор повресува многу повеќе отколку рана на телото.
8. *Чесност:* 8 пословици. Добро за човекот. Оваа човекова карактеристика е една од најценетите во македонските пословици.
9. *Памет*: 6 пословици. Добро за човекот. Интелигенцијата се вреднува до тој степен во овие пословици што дури е подобро да бидеме до душман кој е паметен отколку со глупав пријател.
10. *Добар владика*: 6 пословици. Добро за човекот.
11. *Скромност во потребите*: 5 пословици. Добро за човекот. Според овие пословици човекот треба да се задоволи со она што го има во моментот, иако се чини дека е малку, наместо да посакува нешто што го нема. *Подобро страчка во рака, отколку сокол во гора.*
12. *Добар пријател:* 5 пословици. Добро за човекот. Се чини дека пријателството има голема вредност во македонските пословици, односно тие се помили и од браќа и роднини.
13. *Трпеливост:* 4 пословици. Добро за човекот.
14. *Квалитет:* 4 пословици. Добро за човекот.
15. *Работливост*: 4 пословици. Добро за човекот.
16. *Господ:* 3 пословици. Добро за човекот. Се што е од Господ е добро, и само тој знае што е навистина добро.
17. *Долготрајност:* 3 пословици. Добро/лошо за човекот. Според една пословица сè што долго трае станува добро, но исто така лошото е познато по својата долготрајност.
18. *Знаење:* 3 пословици. Добро за човекот.
19. *Слава:* 3 пословици: Добро за човекот. Се чини дека доброто име и славата на фамилијата се богатство во македонската традиција.
20. *Добар јунак:* 3 пословици. Лошо за човекот. Според овие пословици, добриот јунак, односно храбриот човек нема среќа во животот.
21. *Лош пријател:* 3 пословици. Лошо за човекот.
22. *Самотија*: 3 пословици. Добро за човекот.
23. *Храна*: 3 пословици. Добро за човекот.

24. *Алчност:* 2 пословици. Лошо за човекот.
25. *Добар човек:* 2 пословици. За разлика од референтот *добро однесување* кое претпоставува одреден чин или дејствие од страна на човекот, *добар човек* повеќе се ондесува на карактерот на одредена личност, односно на неговата *добра природа.* Двете пословици што го содржат овој референт имаат негативен поглед кон иститиот, односно дека само мртвиот човек е добар (во суштина сите луѓе се лоши), или пак добриот човек никогаш не напредува во животот бидејќи е премногу добар за да се избори за себе.
26. *Брат:* 2 пословици. Лошо за човекот. Се чини дека братската злоба нема мерка.
27. *Добар почеток:* 2 пословици. Добро за човекот.
28. *Претпазливост:* 2 пословици. Добро за човекот.
29. *Добро потекло:* 2 пословици. Добро за човекот.
30. *Добра земја:* 2 пословици. Лошо за човекот. Добрата земја бидејќи е плодна мора да се обработува, и токму заради тоа таа претставува мака за човекот кој треба да ја работи.
31. *Послушност*: 2 пословици. Добро/лошо за човекот.
32. *Мрзеливост:* 2 пословици. Лошо за човекот.
33. *Лоши мисли:* 2 пословици. Лошо за човекот.
34. *Вера*: 2 пословици. Добро за човекот.
35. *Оган:* 2 пословици. Лошо за човекот. Оганот како средство е многу корисно за човекот, но ако тој не може да го контролира, тогаш прераснува во вистинска катастрофа.
36. *Лоша природа:* 2 пословици. Лошо за човекот. Змијата, според овие пословици, има лоша природа.
37. *Лошо срце:* 2 пословици. Лошо за човекот.
38. *Мир во куќа*: 2 пословици. Добро за човекот.
39. *Личен посед*: 2 пословици. Добро за човекот.
40. *Здравје*: 2 пословици: Добро за човекот.
41. *Глад*: 2 пословици. Лошо за човекот.
42. *Добро/лошо однесување:* 1 пословица. Според оваа пословица, се што правиме нас ни се враќа, без разлика дали е добро или лошо. Односно, ние сме одговорни за последиците на нашето однесување.
43. *Пари:* 1 пословица. Добро/лошо за човекот. Со парите човекот може и лошо и добро да прави, но сами по себе тие немаат ниту позитивна, ниту негативна конотација.
44. *Љубов:* 1 пословица. Добро/лошо за човекот.
45. *Слога:* 1 пословица. Лошо за човекот.
46. *Дом:* 1 пословица. Добро за човекот.

47. *Мака:* 1 пословица. Добро за човекот. После маката и трудот доброто неизбежно се појавува.
48. *Добар син:* 1 пословица. Добро за човекот.
49. *Кавга:* 1 пословица. Лошо за човекот.
50. *Веселост*: 1 пословица. Добро за човекот.
51. *Добар господар*: 1 пословица. Добро за човекот. Добриот господар е добар за сите бидејќи и слугите му се добри.
52. *Добар готвач:* 1 пословица. Добро за човекот.
53. *Добар домаќин:* 1 пословица. Добро за човекот. Добар домаќин е оној кој ги прави потребните подготовки навреме, и оној кој е работлив.
54. *Добра домаќинка.* 1 пословица. Добро за човекот. Добра домаќинка е онаа која ја одржува куќата и е работлива и вредна.
55. *Чиста сметка:* 1 пословица. Добро за човекот.
56. *Добрина:* 1 пословица. Добро за човекот. Добрината во овој случај се поистоветува со убавината.
57. *Добар сосед:* 1 пословица. Добро за човекот.
58. *Лош комшија:* 1 пословица. Лошо за човекот.
59. *Пречка:* 1 пословица. Добро за човекот. Пречките во животот нè прават посилни, и токму затоа се добри за човекот.
60. *Лесност:* 1 пословица. Лошо за човекот.
61. *Суета:* 1 пословица. Лошо за човекот.
62. *Прифаќање добро/лошо:* 1 пословица. Добро за човекот. Како составен дел од животот, добро е човекот да ги прифати и да биде подеднакво подготвен и за лошото и за доброто.
63. *Кобење:* 1 пословица. Лошо за човекот.
64. *Љубомора:* 1 пословица. Лошо за човекот.
65. *Почитување на лошото*: 1 пословица. Добро за човекот. Како што се почитува доброто, така треба и ѓаволот да се почитува бидејќи тој го контролира лошото.
66. *Болест*: 1 пословица. Лошо за човекот.
67. *Мајчинство*: 1 пословица. Добро за човекот.
68. *Смрт:* 1 пословица. Добро за човекот. Смртта, според оваа пословица, е добра за човекот само ако неговиот живот не е радосен.
69. *Вода:* 1 пословица. Лошо за човекот. Водата може да предизвика поплава и други несреќи.
70. *Дарежливост*: 1 пословица. Добро за човекот.
71. *Завидливост*: 1 пословица. Добро за човекот. Според оваа пословива, подобро е другите да ни завидуваат отколку да нè сожалуваат.
72. *Женско* дете: 1 пословица. Лошо за човекот. Според оваа пословица, женското дете е непосакувано во семејството.
73. *Ранобудност*: 1 пословица. Добро за човекот.

74. *Молчење*: 1 пословица. Лошо за човекот.
75. *Пијанство*: 1 пословица. Лошо за човекот.
76. *Штетливост*: 1 пословица. Добро за човекот.
77. *Социјалност*: 1 пословица. Добро за човекот.
78. *Мажественост*: 1 пословица. Добро за човекот.
79. *Истрајност*: 1 пословица. Добро за човекот.
80. *Правдина*: 1 пословица. Добро за човекот.
81. *Гледање своја работа:* Добро за човекот.

## ВРЕДНОСНИТЕ СИСТЕМИ ВО ИТАЛИЈАНСКАТА, ВО ЈАПОНСКАТА И ВО МАКЕДОНСКАТА ТРАДИЦИЈА

Преку народната писмена и усна литература имаме можност да ги дознаеме желбите, амбициите, мислите и чувствата на различните народи. На пример во лирските песни се изразени најинтимните чувства и личните преокупации; во епските песни можеме да ги забележиме на пример маките на македонскиот народ во однос на долгогодишните окупатори и феудални господари, но и турските тирани како агите и беговците; во народните приказни можеме многу да дознаеме за животот и емоциите на народот; а пак во пословиците се прикажани ставовите и размислувањата за секојдневниот живот на народот.

Димитар Митрев (1966) вели дека народната литература и фоклорот биле присутни во македонското творештво од дамнешни времиња, и тој незје ја нарекува 'хроника односно енциклопедија на македонскиот народ'. Народната литература честопати коментира и за карактерните црти на луѓето, и некои ги оценува како позитивни, а други пак како негативни особини. Ќе го земеме за пример познатиот лик 'Итар Пејо' кој се појавува често во македонските народни приказни. Итар Пејо е еден сиромашен македонски селанец од Мариово кој поседува извонредна итрина и снаодливост, и е претставник на македонската шегобијна мудрост. Во приказните кадешто е главен лик тој секогаш ги надмудрува своите противници на смешен начин, и токму заради таа негова снаодливост и брзо реагирање тој буди почит кај македонските читатели. Од овој народен лик можеме да видиме дека итрината е високо оценета позитивна карактерна особина од страна на македонскиот народ.

Во италијанската народна литература пак често се појавува јунакот (односно анти-јунакот) Giufà (Џуфа) кој навидум е наивен и глупав и не се разбира од ништо, а во суштина со неговата интелигенција тој успева да ги надмудри и надитри сите околу себе. Тој се карактеризира со оригиналност во изнаоѓање на решенија и решавање проблеми, и иако често делува на наивен, никој не може да го излаже и надмудри. Се смета дека овој книжевен лик, како и Итар Пејо, потекнува од историската личност Насредин Оџа кој живеел во Турција во 11- от век. Преку овој лик можеме да заклучиме дека итрината и снаодливоста навистина се сметале за позитивни човекови особини.

Чалакова тврди дека овој тип книжевен лик, односно мрзелив но итар и снаодлив карактер кој секогаш си ја наоѓа својата среќа не постои во јапонската народна традиција (1994:315). Напротив, во јапонската

традиција најчесто работливоста и трудољубивоста се сметаат за голема доблест, без разлика дали протагонистот е опишан како интелигентен или не. Исто така друга вредност која се смета за доблест во јапонската традиција е враќањето на услугата односно оддолжување наречено *онгаеши* (зборот исто така има значење и на чин на благодарност). Ако не ја вратиме поддршката што ни била дадена, никој нема да нѐ казни, и исто така ако му помогнеме некому, никогаш не треба да очекуваме да ни се оддолжат за услугата. Ако бараме за возврат, тогаш сме малодушни во очите на другиот. Враќањето на долгот се смета и за добра кауза за иднината, односно ако го вратиме нашиот долг, тогаш и нас ќе ни биде вратен во иднина.

Вредносните системи во различните култури претставуваат навистина комплексни и разнолики организми кои црпат од разни полиња на човековото постоење, како што се религијата, традицијата и обичаите, народното творештво, културата, книжевноста, општествените норми, итн. Во Македонија е направено истражување од страна на Македонскиот Центар за Меѓународна соработка во 2010 година, во кое се направени анкети и прашалници наменети за македонските граѓани. По извршеното истражување Центарот издаде извештај наречен ‘Македонски општествени вредности‘. Целта на ова истражување било да се испитаат мислењата и ставовите на жителите за одредени прашања од социокултурен контекст. Засновајќи се на светските истражувања за социокултурни норми како Европската студија на вредности и Цивикус - Индексот на граѓанското општество, во прашалникот се опфатени следните варијабли: солидарност, толеранција и почит кон други култури, однос кон природата, однос кон традиционалните вредности, социо-демографски карактеристики, вредности, слобода и еднаквост, ненасилство. Вредностите се искажуваат од три аспекти, односно вредности кои се најважни лично за граѓаните, вредности кои најдобро ја претставуваат Македонија и вредности кои децата треба да ги научат во семејствата. Вредностите опфаќаат 14 основни вредности во случаите за лично важни вредности и вредности кои најдобро ја претставуваат Македонија, односно 11 вредности кои децата треба да ги научат дома. Од анкетата произлегува дека за граѓаните лично пет најважни вредности се човековите права (15,6 %), мирот/ненасилството (15,4 %), демократијата (13,3 %), владеењето на правото (10,4 %) и почитувањето на човековиот живот (10,0 %).

Што се однесува пак до вредностите кои најдобро ја претставуваат Македонија, тоа се следните по важност:

1. Мир/ненасилство 2. Демократија 3. Почит кон другите култури 4. Толеранција 5. Човекови права 6. Индивидуални слободи 7. Еднаквост

меѓу родовите 8. Почитување на човековиот живот 9. Еднаквост 10. Владеење на правото. 11. Однос кон природата (одржливост) 12. Солидарност, поддршка на другите 13. Себереализација 14. Ниту една 15. Отчетност/транспарентност.

Вредности кои најмалку ја претставуваат Македонија се отчетност/транспарентност (2,1%) и самореализација (2,9%).

А вредностите пак кои се смета дека детето треба да ги научи дома се следните по важност:

1. Добро однесување 2. Толераницција и почит кон другите 3. Трудољубивост 4. Чувство за одговорност 5. Послушност 6. Штедливост 7. Несебичност 8. Вера (религиозност) 9. Одлучност 10. Независност.

Вредности кои најмалку е важно детето да ги научи дома се имагинација (8,5 %) и независност (28,8 %).

Досега имало неколку обиди да се анализираат интеркултурно и да се одредат вредностите во низа држави во светот, меѓу кои е и ‘Истражувањето за вредностите во светот’ (World Values Survey – WVS). Се работи за проект кој првпат започнал во 1981 година предводен од научници од општествените науки. Ова истражување се обидува да ги дефинира вредностите и верувањата на граѓани од речиси 100 земји. Досега овој проект најчесто анализирал вредности како демократија, толеранција, ставови кон работата и фамилијата, културни вредности, ниво на религиозност, еднаквост меѓу родовите, национален идентитет, и сл. Овој проект со текот на годините успеал да докаже дека ставовите на луѓето играат суштинска улога во економскиот развој, во развојот на демократски институции, во зголемувањето на еднаквост меѓу родовите. Засновајќи се врз податоците од овие анализи, политичките научници Орналд Ингелхарт и Кристијан Велзел трвдат дека постојат две поголеми димензии на интеркултурни варијации во светот, односно: 1. Традиционални вредности наспроти секуларно-рационални вредности, и 2. преживувачки вредности наспроти себе-изразувачки вредности. Традиционалните вредности се фокусираат на важноста на религијата, на врската родител-дете, и традиционални фамилијарни вредности. Овие општества имаат висок степен на национална гордост. Секуларно-националните вредности пак имаат спротивни особености на традиционалните, односно помалку ја вреднуваат религијата, традиционалните фамилијарни вредности и авторитетот. Преживувачките вредности ставаат акцент на економската и физичка сигурност, и се карактеризираат со етноцентричен поглед и со ниско ниво на доверба и толеранција. Себеизразувачките вредности високо ја вреднуваат заштитата на средината, толеранцијата спрема странци, еднаквоста на

родовите. Во културната мапа на светот (2010) изработена од Ингелхарт и Велзел преживувачките-себеизразувачките вредности се поставени на хоризонталната оска, додека пак традиционалните-секуларно/рационалните вредности се на поставени на вертикалната оска. Земјите понатаму се групирани во следните 9 множества: Балтички, Конфуцијански, Протестантска Европа, Православни, Католичка Европа, Јужна Азија, Англофонски, Латинска Америка, и Афричко-Исламски земји.

Од културната мапа кожеме да ги донесеме следните заклучоци:

1. Јапонија се наоѓа во групата на конфуцијански земји со висок индекс на секуларно-рационални вредности (кои се движат од 0,0 до 2,5, а Јапонија се наоѓа на индекс 2,0), додека пак е целосно неутрална во другата категорија.

2. Италија се наоѓа во групата на католички земји и е неутрална во вертикалната оска (0,00), а во хоризонталната е на индекс 0,6.

3. Македонија се наоѓа во групата на православни земји, и исто како Италија таа е неутрална во вертикалната оска, додека пак во хоризонталната оска се наоѓа на -0,6.

Од овие наоди можеме да забележиме дека сите три земји се карактеризираат со вредности кои се во рамнотежа и неутрални, освен Јапонија која котира високо во секуларно-рационални вредности.

Освен оските, кои во нашиот случај не нѝ даваат конкретни информации за тоа со какви вредности се карактеризираат овие земји, дадени се и множествата кои ги групираат земјите во културно-религиозни полиња. Јапонија како што рековме спаѓа во конфуцијански земји кои имаат свој вредносен систем. Конфуцијанизмот е познат по својата морална филозофија и силни етички принципи, заради кои и бил користен како официјална религија/општествено уредување почнувајќи од периодот Токугава (се работи конкретно за Нео-Конфуцијанизмот). Конфуцијанската морална филозофија поставува неколку премиси, односно основни концепти:

1) **име**, односно **етикета**. Според овој концепт, од суштинска важност е имињата меѓусебно да се кажуваат на правилен начин за да постои рамнотежа во меѓучовечките односи. Секој со своето име или титула носи одредени обврски што треба да ги исполни во согласнот со очекувањата што другите ги имаат од тоа име или титула. Овој концепт според Конфуциј помага при одржување на природниот ред во заедницата. Една заедница е добро регулирана ако секој член си ги познава своите улоги и ги исполнува очекувањата на другите.

2) **реципроцитет**: според овој концепт членовите на една заедница

се неизбежно меѓусебно поврзани и меѓузависни. Може всушност да се пронајде неизмерна доблест во меѓучовечките односи, и овој концепт се смета за олицетворение на споделенета човечност.

3) **ритуал**: ритуалот, според Конфуциј, е потребен за за одржување на улогите и статусите во хиерархиското ред. Ритуалот го диктира правилното однесување и декорот во меѓучовечките односи и дава совети за правилно постапување, како на пример во релациите родител/дете, владетел/поданик, итн. Ритуалот служи за маркирање на различните улоги во заедницата, и тој го засилува и одржува хиерархискиот систем. Во зависност од статусот на луѓето, постојат соодветни и несоодветни постапки наспрема другиот. Ритуалното однесување кое е формално во суштина, ако се совлада добро, тогаш ги одржува различните улоги во дадената задница. Тоа претполага соодветно социјално однесување и бара дисциплина на практикување од индивидуата додека целосно не се усвои.

4) **синовна преданост:** обврска на послушност и почит кон сопствените родители.

5) **меѓусебна поврзаност**: според овој принцип, членовите на една заедница имаат обврска да одговараат соодветно на оние со кои имаат некаков однос. Една индивидуа треба да биде сензитивна и рецептивна кон другите, и се бара меѓусебна одговорност за односот во зависност од улогата во тој однос (на пример бизнис партнер, учител-ученик итн.). Во конфуцијанската мисла, да се води живот како независен и неповрзан индивидуалец е неприфатливо. Уште една тема во овој контекст која се повторува во Конфуцијанството е постојаната преданост кон другите луѓе, дури и на сметка на своја штета.

6) **тао**: овој термин има повеќе конотации, но со сигурност може да се каже дека во рамките на Конфуцијанизмот, тој нема метафизичка димензија или апсолутистичка конотација. Во рамките на човековите постапки, овој термин има значење на бескраен проект на развој на самиот човек во поголем социокултурен контекст.

Суштината на конфуцијанскиот систем на вредности, според Лаи (1995), претставува еден динамичен процес каде што индивидуата го регулира своето однесување во согласнот со природата на односите, и каде што да се биде човек  значи да се научи правилниот начин на однесување. Секоја индивидуа е потребен и своевиден дел од мрежата на различни релации и односи, и тие различни односи во разни комбинации ја прават разноликоста на човековиот живот. Во конфуцијанскиот општествен систем нема простор за интимност, индивидуалност и себеизразување, напротив акцентот се става на декорот и на општествениот ритуал кој е

потребен за една заедница да биде органска и да функционира добро. Од овие постулати на конфуцијанизмот можеме да заклучиме дека Јапонија спаѓа во оние земји кои се карактеризираат со ‘колективизам‘ во кои колективното добро и општествените правила и закони се пред индивидуалните потреби.

Католицизмот и православието како гранки на христијанството се одликуваат со слични вредности и слични културни особености. Двете религии се одликуваат со во суштина христијански вредности кои произлегуваат главно од учењата на Исус Христос и се пренесуваат низ историјата на религијата, а тие се следните: љубовта кон Господ, верност во бракот, отфрлање на световните добра, отфрлање на насилството, простување на гревовите, и безусловната љубов. Пред сѐ христијанската етика е онаа која се занимава со вреднување на нештата, и таа го дава концептот на правилно (доблесно), и погрешно (грешно) однесување. Христијанските етички принципи главно потекнуваат од Библијата. Десетте заповеди се основата на етичките принципи, меѓу кои се: немој да крадеш, немој да убиваш, немој да вршиш прељуба, немој да клеветиш, почитувај ги своите родители, итн.

Етиката во Христијанската традиција всушност честопати наидувала на потешкотии заради инхерентната дихотомија меѓу вербата и постапката во христијанскиот систем на верувања. Традиционално, христијанската теологија ја изделувала етиката од теологијата, бидејќи суштинската цел на еден христијанин е спасението, и од оваа гледна точка етиката нема апликативна моќ. Бидејќи етиката односно човековите постапки не биле сметани како примарно средство за спасение, самите човекови постапки стануваат небитни. Христијанската традиција всушност ја смета етиката како плод (резултат) а не како причина за вербата. Постапката (етиката) е само резултат на состојбата на постоење. Суштинското прашање кое се поставува во овој контекст е дали треба да се прави добро за да се биде добра личност, или пак треба да се биде добра личност за да се прават добри постапки. Кај Бонхефер (цитирано во Ро, 1986: 53) на пример, концептот за добро не е нешто кое опишува одредена состојба или дејствие, туку доброто е реалноста на Господ. Доброто не е возможно ако не е реално. Реалноста постанува реалност ако е добра. Овде доброто нема смисла на добро спротивно на лошо. Нештото не е добро или морално заради своите морални или етички елементи, туку затоа што е дел од реалноста на Господ. Реалноста на Господ може да се доживее само преку вербата во Господ, и оттука можеме да заклучиме дека најголемото добро во Христијанската етика е самата верба во Господ.

Конфуцијанизмот, за разлика од христијанството, нема дефинитивна идеја за Господ или пак верување во Господ. Оттука, конфуцијанската премиса не содржи идеја на дихотомија меѓу Господ и човекот. Според конфуцијанизимот, секој човек содржи внатрешна способност да постане совршено човечко битие. Бидејќи конфуцијанизмот не се заснова врз митот на креацијата, автоматски светот сам се создава и не постои креатор, и оттука отсутна е дихотомијата креатор/креација. Понатаму, во оваа традиција исто така не постои концептот за првобитен грев, ниту пак за лошо/зло. Не е застапена дихотомијата меѓу доброто и лошото и не постои таа дијалектичка борба меѓу добрите и лошите сили. Може само да постои привремен дизбаланс или дисхармонија, но во суштина светот е совршен онаков каков што е. Човекот ја дели онтолошката единственост со небото (тиен) или со природата. Човековата природа е дадена од небото, и не е всушност различна од самата природа на небото. Оттука човекот нема потреба од онтолошка трансформација (конверзија), ниту пак има потреба од милост Господова за да добие спасение. Во конфуцијанизмот се става акцент на себе-култивацијата, и се верува дека моралната култивација е единствениот начин да се постигне максималниот човеков онтолошки потенцијал. Оттука можеме да заклучиме дека во конфуцијанизмот моралноста и доброто однесување се нешто што се прави за свое добро и за своја корист, додека пак во христијанската традицијата максималното добро е Господ, и со самото постоење човекот всушност е дел од тоа добро, и нема потреба од етички или морален систем на вредности.

Наше мислење е дека горенаведениот проект за ‘Истражување на вредностите во светот‘ ги категоризира во општи рамки вредностите во разните држави, и исто така сметаме дека религиозното класифицирање на вредностите не е корисно за отсликување на реалната демографска стратификација на вредносите меѓу граѓаните на одделните држави. Јапонија е сместена во групата конфуцијански земји, но оваа категоризација не ги зема предвид влијанијата на будизмот и шинтоизмот.

Традиционалниот јапонски етички систем се состои од норми кои биле изградени во земјата преку процеси на социјална и културна револуција, и оние норми кои стигнале во Јапонија од Кина со влијанието на будизмот и конфуцијанизмот и подоцна биле адаптирани на јапонскиот начин на однесување и обичаи. Иако е тешко да се разграничат овие две категории норми, може да се забележи дека најголемиот дел од категориите кои се сметаат за чисто јапонско-типични, дека всушност биле позајмени и јапонизирани до одреден степен. Ендогените форми традиционално се пронаоѓаат во шинтоистичката митологија (**Коџики** и **Нихоншоки**). Митовите Шинто канонизирани во овие две митологии следат еден

хиерархиски редослед полн со силни етички конотации. Ова особено доаѓа до зираз во митот за божицата на сонцето, **Аматерасу Омиками**, која е од суштинско значење за официјалниот етички систем, како и народните верувања во Јапонија од антички времиња, бидејќи тој мит му дава легитимитет на култот на императорот и ја оправдува потчинетоста кон јапонскиот император како директен потомок на Аматерасу (Чалакова, 1994: 310). Почитта кон императорот станала преку шинтоизмот важна општествена вредност и етичка норма од висок калибар во јапонското општество, и всушност тука лежи причината за долгиот опстанок на монархиската институција низ вековите. Во јапонската митологија Аматерасу не е највисокото божество со создавачки функции, туку таа претставува само божествен предок со одредени функции, и од тој аспект Аматерасу нема глобални функции како семоќниот креатор во другите религии.

Вредносниот систем во Јапонија исто така бил доста под влијание на будистичкиот етички систем кој почнал да навлегува во јапонската традиција почнувајќи од 8 - от век н.е. Будистичките концепти за карма и реинкарнација, за правда и за доблест стануваат составен дел на легендите и на приказните, како на епските саги. Будистичкиот етички систем функционира како доктрина и оттука произлегува неговата сложеност. Постојат низа постапки кои треба по секоја цена да се одбегнуваат како што е убивањето живи суштества, крадењето, уживањето во сетилни задоволства, користењето халуциногени средства и сл.

# ЗАКЛУЧОК

Нашиот пристап кон одредување на вредностите *добро* и *лошо* е сосема различен од претходно споменатите бидејќи тргнува од пораката на секоја посебна пословица и индуктивно и кумулативно ги одредува најзастапените вредности во пословиците во трите јазика. Нашите резултати не се засноваат врз општи категоризации и анкети направени на ограничен број испитаници, туку црпат од личните ставови и мислења на поединци кои умееле на уметнички начин да го кристализираат и своето лично и колективното мислење за одредени особини, за предмети, за луѓе, и за феномени во природата.

Во постапката за одредување на вредносните категории *добро* и *лошо* се користевме со следната методологија. Во колоната од табелите предвидена за категоријата на референти, ги поставивме позитивно или негативно оценетите вредности, додека пак во третата колона ги сместивме признаците 'општа категорија', 'заповед', 'инструмент/добробитие', 'вредносен суд', и 'атрибут'. Овие категории нѝ даваат корисни информации за структурата на пословиците, за начинот на изразување на вредносниот суд, и за функцијата на доброто и лошото во самата пословица. На пример пословиците од општата категорија се најчесто со апстракно значење (*Лошото поеќе чоек го паметуа одошто доброто.),* и во овие пословици интерпетацијата на доброто и лошото е должност на читателот/слушателот кој ја заснова врз претходно создадени замисли кои се пак условени од социо-културното опкружување на секој поединец. Пословиците од категоријата **вредносен суд** на експлицитен начин ги вреднуваат особините или нештата, и референтот за добро или лошо е јасен на прв поглед. Пословиците од категоријата **инструмент/добробитие** се меѓу најбројните во сите три јазика, и тие најчесто соодветствуваат со конструкцијата Подобро/Полошо е А отколку Б, или Добро/лошо е да се прави нешто. На пример во пословицата *Подобро човек да проси, одошто да краде.* јасно можеме да видиме која вредност позитивно се оценува, а во овој случај тоа е чесноста. Од овој тип на пословици можеме да извлечеме конкретни референти кои веднаш се разбираат, особено што и степенот на метафоричност е понизок. Пословиците од категоријата **заповед** со својата заповедна форма јасно и децидно нагласуваат што е добро а што е лошо за човекот, како на пример: *Поклони му се на злото како на светото.* Кај пословиците од категоријата **атрибут**, каде што се јавуваат придавките *добар/добра/добро* и *лош/лоша/лошо,* откривме дека честопати не даваат јасна слика за она што се вреднува, особено кога се работи за човек.

На пример во пословицата *Лошио чоек рогои немат: и тој е чоек.,* немаме јасна слика какви карактеристики има воопшто лошиот човек. Ние имаме свои замисли (човек што повредува други, лошонамерен, агресивен, насилен, и сл.) за особеностите на лошиот човек, и заклучокот за значењето на пословицата всушност сами си го донесуваме. Во пословицата *Лошиот човек не стои на првиот збор, но се свртува.* пак дознаваме дека оној кој не стои на својот збор се смета за лош човек. Кога придавката се користи за означување на предмети, најчесто се работи за нешто што или добро си ја врши функцијата, или е корисно, или пак е со висок квалитет: *Добра стока ако купиш, нема да се излажеш.*

Сега да ги погледнеме и споредиме резултатите од нашата семантичка анализа на пословиците. Во нашата анализа пронајдовме неколку пословици во трите јазика кои на експлицитен начин изразуваат вредносен суд за одредени човекови особини.

Во **јапонските пословици** се застапени следните вредносни судови: АПСОЛУТНО ДОБРО ЗА ЧОВЕКОТ - СРЦЕ (ВНАТРЕШНОСТ НАСПРОТИ НАДВОРЕШНИОТ ИЗГЕД), ДАРЕЖЛИВОСТ; АПСОЛУТНО ЛОШО ЗА ЧОВЕКОТ - АЛКОХОЛ, ЕКСТРЕМНОСТ, БРЗАЊЕ, СИРОМАШТИЈА.

Во **македонските пословици** се застапени следните вредносни судови: АПСОЛУТНО ДОБРО ЗА ЧОВЕКОТ - ГОСПОД, СЛОГА, ДОЛГОТРАЈНО, СОПСТВЕН ДОМ, РАБОТЛИВОСТ, ПОСЛУШНОСТ, ДОБРИНА, ЗДРАВЈЕ, ПАМЕТ, ЧЕСНОСТ; АПСОЛУТНО ЛОШО ЗА ЧОВЕКОТ - БРАТ, АЛЧНОСТ, ЛЕСНОСТ, ЖЕНА, МРЗЕЛИВОСТ, КОБЕЊЕ, ЉУБОМОРА, ГЛУПАВОСТ, НЕЧЕСНОСТ, ПИЈАНСТВО.

Во **италијанските пословици** се застапени следните вредносни судови: АПСОЛУТНО ДОБРО ЗА ЧОВЕКОТ - ПОЖРТВУВАНОСТ, ЧЕСНОСТ, РАБОТЛИВОСТ, ДОБРИНА; АПСОЛУТНО ЛОШО ЗА ЧОВЕКОТ - АМБИЦИОЗНОСТ, СТРАВ, СИРОМАШТИЈА, СТАРОСТ, СМРТ, НЕЧЕСНОСТ, СКРЖАВОСТ, ОЗБОРУВАЊЕ, ГРДОСТ, ВИСОК ЧОВЕК, КУЧЕ СО ДОЛГА ОПАШКА, ЧОВЕК СО БЛЕДИ УСНИ.

Во **македонските пословици** ДОБРОТО ОДНЕСУВАЊЕ ВИСОКО СЕ ВРЕДНУВА, НО ИСТО ТАКА Е ВАЖНО ЗБОРОВИТЕ ДА СЕ КОРИСТАТ МУДРО И ПРЕТПАЗЛИВО БИДЕЈЌИ МОЖАТ ДА ПРЕДИЗВИКААТ ЛОШИ ПОСЛЕДИЦИ. ДОБРОТО ОДНЕСУВАЊЕ СЕ СМЕТА ЗА АПСОЛУТНО ДОБРО И КОРИСНО ВО ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ, ДОДЕКА ПАК ВО ИТАЛИЈАНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ СЕ СМЕТА ДЕКА ТОЈ ШТО ПРАВИ ДОБРО Е БУДАЛА БИДЕЈЌИ СЕКОЈ ЌЕ МУ ГО ЗАБОРАВИ И НЕМА НИШТО ДА ДОБИЕ ЗА ВОЗВРАТ.

ГОСПОД Е ИЗВОРОТ НА СЕТО ДОБРО ВО **македонските** и во **италијанските пословици** и сѐ што излегува од него е апсолутно добро, додека пак во јапонските пословици не пронајдовме никакви референти за

Господ ниту пак за метафизичкото. ДОБРИОТ ПРИЈАТЕЛ ИСТО ТАКА ВИСОКО СЕ ВРЕДНУВА, ТОЈ Е ПОВАЖЕН И ОД ПОТЕСНАТА И ПОШИРОКАТА ФАМИЛИЈА, ДОДЕКА ПАК ОД ЛОШИОТ ПРИЈАТЕЛ ТРЕБА ПО СЕКОЈА ЦЕНА ДА СЕ ПАЗИМЕ. ТРПЕЛИВОСТА И РАБОТЛИВОСТА СЕ ЕДНИ ОД НАЈЗАСТЕПНИТЕ ПОЗИТИВНИ ВРЕДНОСТИ ВО СИТЕ ТРИ ЈАЗИКА. ИНТЕЛИГЕНЦИЈАТА И СНАОДЛИВОСТА СЕ ИСТО ТАКА ВИСОКО ВРЕДНУВАНИ. СКРОМНОСТА ВО ПОТРЕБИТЕ (ДА БИДЕМЕ ЗАДОВОЛНИ И СРЕЌНИ СО ОНА ШТО ВЕЌЕ ГО ИМАМЕ ВО СЕГАШНОСТА И ДА НЕ БАРАМЕ И ПОСАКУВАМЕ ПОВЕЌЕ) Е ОД СУШТИНСКА ВАЖНОСТ. ПРАКТИЧНОСТА ВИСОКО КОТИРА во **јапонската традиција**, и многу често во пословиците се појавува советот дека треба да се занимаваме со тековните ситуации од секојдневниот живот и да бидеме практични, отколку да се занимаваме со метафизичкото или со она што не ѝ е корисно. ПАРИТЕ И ХРАНАТА во **јапонските пословици** имаат висока вредност, уште еден доказ за важноста на практичноста како човекова особина во јапонската традиција. Како потврда на претходно споменатиот феномен *онгаеши,* уочивме дека ДОЛЖНОСТА КОН ДРУГИТЕ ЧЛЕНОВИ НА ЗАЕДНИЦАТА (КОЈА Е ПОГОЛЕМА АКО СЕ РАБОТИ ЗА СТРАНЕЦ ИЛИ НЕ ТОЛКУ БЛИЗОК) Е ВАЖНА КАРАКТЕРИСТИКА КОЈА ТРЕБА ДА СЕ ПОЧИТУВА.

Во италијанските пословици може да се издвои БОЛЕСТА КАКО НЕШТО МНОГУ ЛОШО, КАКО И ГЛУПАВОСТА КОЈА Е НАЈЛОША ОСОБИНА НА ЧОВЕКОТ. ДОБРИОТ КВАЛИТЕТ НА НЕШТАТА Е ПОСАКУВАН ВО СИТЕ ТРИ ТРАДИЦИИ, НО И ЛИЧНИОТ ПОСЕД Е ОД СУШТИНСКА ВАЖНОСТ ЗА СИТЕ ТРИ ТРАДИЦИИ.

Ги издвоивме **следните референти за добро во сите три јазика**: ЗНАЕЊЕ, ДОБАР ПОЧЕТОК, ДОБАР ПРИЈАТЕЛ, СКРОМНОСТ ВО ПОТРЕБИТЕ, ПАРИ, ЛИЧЕН ПОСЕД, СТАТУС (ВО ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ СЕПАК СЕ ПРЕФЕРИРА ФИНАНСИСКАТА БЛАГОСОСТОЈБА НАМЕСТО ИМЕТО ИЛИ СЛАВАТА НА КУЌАТА), ЧЕСНОСТ, ПАМЕТ (ВО СМИСЛА НА ИНТЕЛИГЕНЦИЈА И СНАОДЛИВОСТ), ХРАНА, ШТЕДЛИВОСТ, АЛКОХОЛ (САМО ВО МАКЕДОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ АЛКОХОЛОТ НЕ Е ПОЖЕЛЕН), РАБОТЛИВОСТ.

Референти за **лошо во сите три јазика**: МРЗЕЛИВОСТ, ЛОШ ПРИЈАТЕЛ, ЉУБОВ (ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ОД ТРИТЕ ЈЗИКА СЕ СМЕТА ДЕКА ЉУБОВТА Е ПОЧЕТОК НА ЛОШОТО). Лошиот човек е нешто што треба по секоја да го избегнуваме во сите пословици.

Би сакале да заклучиме со следните **пословични еквиваленти во сите три јазика**:

| Италијански јазик | Јапонски јазик | Македонски јазик |
|---|---|---|
| *Meglio un passerotto nel padellino che una beccaccia al bosco.* | 先の雁より手前の雀 (Saki no gan yori temae | *Подобро страчка во рака, отколку сокол во гора.* |

| | | |
|---|---|---|
| | no suzume.)<br>Подобро ластовица в рака отколку дива гуска далеку. | |
| *Meglio scalzo che in scarpe a prestito.* | 借り着するより洗い着せよ<br>(Karigi suru yori arai kiseyo.)<br>Подобро испрани алишта отколку позајмени. | *Поарно твое јајце одошто туѓо коковче.* |
| *Meglio capo d'asino che coda di cavallo.* | 獅子の尾となるよりも蜥蜴の頭<br>(Shishi no o to naru yori mo tokage no atama.)<br>Подобро главата на гуштер отколку опашката на лавот. | *Поарно да си на овците глаа, отколку на гојадата опашка.* |
| *Buon nome è un secondo patrimonio.* | 得を取るより名公を取れ<br>(Toku wo tore yori na wo tore.)<br>Подобро посегни по слава отколку профит. | *Доброто име вреди повеќе од богатство.* |
| *Meglio un po' di giudizio che una cassa d'oro.* | 稼ぐ男より工面の男<br>(Kasegu otoko yori kumen no otoko.)<br>Подобро маж со замисла отколку маж со пари. | *Поарно без пари, одошчо без ум.* |
| *Meglio il rognoso che l'ozioso.* | 念仏申すより田を作れ<br>(Nenbutsu mousu yori ta wo tsukure.)<br>Подобро работи ја нивата отколку да му се молиш на Буда. | *Ум царува, ум робува, арен јунак лозје копа.* |

| | | |
|---|---|---|
| *Chi ha moglie cattiva a lato vive sempre travagliato.* | 悪い妻を持つは六十年の凶作<br>(Warui tsuma wo motsu ha roku juu nen no kyousaku.)<br>Да имаш лоша жена значи осумдесет години лоша жетва. | *Жена лоша — вечна мака.* |
| *Chi fa male, aspetti male.* | 悪事身にかえる<br>(Akuji mi ni kaeru.)<br>Лошото дело се враќа на сторителот. | *Кој лошо прајт, лошо дочеквит.* |

## ПАРЕМИОЛОШКА БИБЛИОГРАФИЈА


ADEEKO, Adeleke: *The proverb as a paradigm for literary understanding* (doctoral dissertation), University of Florida, 1991, 238 p.

АЈДАЧИЋ, Дејан В.: "Нееквивалентност украјинских и српских фразеологизама са ознаком вредности", *Речи* Часопис за језик, књижевност и културолошке студије, Факултет за стране језике, Нови Београд, 2011, година III, бр., стр. 8-19. <http://-fsj.edu.rs/pdf/casopisreci4.pdf>

ALONSO PÉREZ-ÁVILA, Elena: "El tratamiento computacional de paremias: problemática y estado de la cuestión", *Paremia,* n. 19, 2010, pp. 71-82. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/07-ALONSO.pdf>

ANSCOMBRE, Jean-Claude: "Proverbes et formes proverbiales: valeur évidentielle et argumentative", *Langue française*, Volume 102, Numéro 102, 1994, pp. 95-107.<http://www.persee.fr/web/revues/home/-prescript/article/lfr_0023-8368_1994_num_102_1_5717>

ANSCOMBRE, Jean – Claude (éd.): *La parole proverbiale*, *Langages,* n.139, Larousse, Paris, 2000, 128 p. <http://www.persee.fr/web/revues/-home/prescript/issue/lgge_0458726x_2000_num_34_139>

ANSCOMBRE, Jean-Claude: "Parole proverbiale et structures métriques", *Langages*, Année 2000, Volume 34, Numéro 139, pp. 6-26. <http://www.-persee.fr/web/revues/home/prescript/article/lgge_0458-726X_2000_num_34_139_2377>

ANSCOMBRE, Jean-Claude: "Les proverbes: un figement du deuxième type ?", *LINX*, n. 53, 2005, p. 17-33. <http://linx.revues.org/255>

ANSCOMBRE, Jean-Claude: "Les formes sentencieuses: peut-on traduire la sagesse populaire ?", *Meta - journal des traducteurs / Meta: Translators' Journal*, Volume 53, n. 2, 2008, pp. 253–268. <http://www.erudit.org/revue/meta/20-08/v53/n2/018518ar.pdf>

ANSCOMBRE, Jean-Claude : "Las formas sentenciosas: un fenómeno lingüístico", *Revista de Investigación Lingüística,* n. 13, 2010, pp. 17-43.<http://revistas.um.es/ril/article/download/114111/108061>

BARRADO BELMAR, Mari Carmen: "Estudio semiótico de los números en los proverbios italianos", *Paremia,* n. 1, 1993, pp. 75-85. <http://www.paremia.org/wpcontent/uploads/P1-9.pdf>

BARRADO BELMAR, Mari Carmen: "Tavola, cibi, vini. Traducción o adaptación sociocultural de estructuras paremiológicas italianas y

españolas”, *Paremia,* n. 3, 1994, pp. 83-88. <http://www.paremia.-org/wp-content/uploads/P3-12.pdf>

BARRADO BELMAR, Mari Carmen: “San Martín en los proverbios enológicos, italianos y españoles”, *Paremia,* n. 8, 1999, pp. 53-56. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P8-7.pdf >

BARRADO BELMAR, Mari Carmen: “Estrategias formales en las paremias italianas: *la dislocazione a sinistra*”, *Paremia,* n. 15, 2006, pp. 163-168. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/16-Barrado.pdf>

BARTA, Péter: “Au pays des proverbes, les détournements sont rois. Contribution à l’étude des proverbes détournés du français I”, *Paremia*, n. 14, 2005, pp. 61-70.

<http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P14-12.pdf>

BARTA, Péter: “Au pays des proverbes, les détournements sont rois. Contribution à l’étude des proverbes détournés du français II”, *Paremia*, n. 15, 2006, pp. 57-71.

<http://www.paremia.org/wp-content/uploads/06-Barta.pdf>

BÉLAISE, Max: *Le discours éthique de la langue proverbiale créole - Analyse prolégoménique d'une manière d'être au monde*, Publibook, Paris, 2006, 265 p. <https://books.google.fr/books?isbn=2748332199> (нецелосна книга за консултирање)

BHUVANESWAR, Chilukuri: *Proverbial linguistics*: *Theory and Practice in the Ka:rmik Linguistic Paradigm*, 2011, 325 p.

BHUVANESWAR, Chilukuri: “The Proverb and Its 44 Definitions (Part I): A Ka:rmik Linguistic Review with a Checklist” <https://www.academia.edu/attachments/31759597/download_file?st=MTQ0MjE1MTM0OSw3OS4xMjYuMTc5Ljg2LDMxNjgxMDI%3D&s=work_strip&ct=MTQ0MjE1MTM1NiwyMjU0OSwzMTY4MTAy>

BOURDIEU, Pierre: *La distinction. Critique sociale du jugement*, Les Éditions de Minuit, Paris, 1979.

BRIGGS, Charles L.: "The Pragmatics of Proverb Performances in New Mexican Spanish", *American Anthropologist,* New Series, Vol. 87, No. 4, 1985 pp. 793-810.

CADIOT, Pierre : Du lexème au proverbe: pour une sémantique anti-représentationnaliste”, chap. l, ***in*** M. Siksou (éd.), *Variation, construction et instrumentation du sens,* Lavoisier, “Hermès Sciences”,

Paris, 2003, pp. 25-46. <http://formes-symboliques.org/spip.php-?article90>

CADIOT, Pierre & VISETTI, Yves-Marie: “Proverbes, sens commun et communauté de langage”, *Langages*, n. 170, 2008/2, pp. 79-91. <http://www.cairn.info/load_pdf.php?ID_-ARTICLE=LANG_170_0079>

CADIOT, Pierre & VISETTI, Yves-Marie: “Le sens commun dans la facture du proverbe”, ***in*** C. Gautier, S. Laugier (dir)>, *Normativités du sens commun*, pp. 129-158. Presses Universitaires de France, 2009. <http://www.researchgate.net/publication/274070874_Cadiot__Visetti_-_Le_Sens_commun_dans_la_facture_du_proverbe>

*Cahiers de litterature orale*: *Des proverbes à l'affût*, Publications Langues'O, Paris, n. 13, 1983, 180 p.

CAREL, Marion & SCHULZ, Patricia: “De la généricité des proverbes: une étude de l'argent ne fait pas le bonheur et il n'y a pas de roses sans épines”, *Langage et société*, n. 102, 2002-4, pp. 33-71. <http://www.cairn.-info/load_pdf.php?ID_ARTICLE=LS_102_0033>

CERVINI, Claudia: “Proverbi italiani relativi a bovini”, *Paremia*, n. 3, 1994, pp. 139-142. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P3-19.pdf>

CHEPKOECH SOI, Fancy: *A stylistic and pragmatic study of kipsigis proverbs*, Nairobi, 2014, 134 p.

CHICO ORTEGA, Paloma: “Panorama paremiológico italiano”, *Paremia,* n. 1, 1993, pp. 127-136. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P1-14.pdf>

CIRESE, Alberto Mario: *I proverbi: struttura delle definizioni,* Università di Urbino, 1972, 19 p. <http://opac.uniurb.it/sebina/repository/dediche-/12-D.pdf>

CIRESE, Alberto Mario: *E chi non sa insegna. - Proverbi, wellerismi e logica della preferenza*, <http://www.amcirese.it/Z_proverbi/echinonsain-segna_new.pdf.>

COCCO, Francesca: “Il proverbio cambia il pelo ma non il vizio. Un'introduzione all'alterazione dei proverbi italiani nel linguaggio umoristico, enignistico e pubblicitario“, *Paremia*, n. 23, 2014, pp. 101-109. <http://cvc.cervantes.es/lengua/paremia/pdf/023/010_cocco.pdf>

COMBET, Louis: “L'avant et l'après des proverbes”, *Paremia*, n. 8, 1999, pp. 123-136. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P8-18.pdf>

CONENNA, Mirella: “Sur un lexique-grammaire comparé de proverbes”, *Langages*, Volume 23, Numéro 90, 1988, pp. 99-116. <http://www.persee.fr/web/revues/home/prescript/article/lgge_0458-726x_-1988_num_23_90_1993>

CONENNA, Mirella: “Problèmes de parémiologie contrastive (français-italien)”, *La Lingüística francesa en España camino del siglo XXI* / coord. par María Luz Casal Silva, Germán Conde Tarrío, Jesús Lago Garabatos, Laura Pino Serrano, Nuria Rodríguez Pereira, Vol. 1, Tomo 1, 2000, pp. 295-305.

<http://dialnet.unirioja.es/descarga/articu-lo/4044459.pdf>

CONENNA, Mirella: “Structure syntaxique des proverbes français et italiens”, *Langages*, Volume 34, Numéro 139, 2000, pp. 27-38. <http://www.persee.fr/web/revues/home/prescript/article/lgge_0458-726x_2000_num_34_139_2378>

CONENNA, Mirella & KLEIBER, Goerges: “De la métaphore dans les proverbes”, *Langue française*, n. 134, 2002, pp. 58-77. <http://www.persee.fr/web/revues/home/prescript/article/lfr_0023-8368_2002_num_134_1_6453>

COOPER, Pascale: *Étude de proverbes français, allemands et anglais à propos de la femme* (thèse de master), San José State University, 1994, 108 p.

CORDRY, Harold V.: *The Multicultural dictionary of Proverbs*, McFarland and Company, Inc. Publishers, Jefferson, N.C., 2005 (1997).

ДАНДИС, Алан: “ О структуре пословицы “, ***in*** *Паремиологический сборник*, (редакция Г. Л. Пермякова), Наука, Москва, 1978, стр. 13-34.

DIARRA, Pierre: *Proverbe et philosophie: essai sur la pensée des Bwa du Mali*, Karthala, Paris, 2002, 184 p.

DOMÍNGUEZ BARAJAS, Elías: *The Function of Proverbs in Discourse:The Case of a Mexican Transnational Social Network*, De Gruyter Mouton, Berlin/Newyord, 2010, 189 p.

DOYLE, Charles Clay : “Proverbs in Literature”, ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 262-275. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

ĎURČO, Peter: “Empirical Research and Paremiological Minimum” , ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 183-205.

<http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

EGGERT DE FIGUEIREDO, Marianne: “Proverbes dans les discours spontanés”, *Paremia*, n. 15, 2006, pp. 169-178. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/17-Eggert.pdf>

FERARY, Sonia Gómez-Jordana: “Le proverbe: un cas de délocutivité formulaire”, ***in*** M. C. Figuerola et al. (eds.), *La lingüística francesa en el nuevo milenio*, Lleida, 2002, pp. 311-320.

< http://dialnet.unirioja.es/descarga/articulo/4031296.pdf >

FERARY, Sonia Gómez-Jordana: “Différences sémantiques du proverbe d'après sa situation discursive”, *Bulletin Hispanique*, Volume 107, Numéro 1, 2005, pp. 239-254. <http://www.persee.fr/web/revues/home/pres-cript/article/hispa_0007-4640_2005_num_107_1_5229>

FERARY, Sonia Gómez-Jordana: “La concession et l’énonciation proverbiale: quand *mais* rencontre le proverbe”, *Paremia*, n. 18, 2009, pp. 163-174. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P18-15.pdf>

FERARY, Sonia Gomez-Jordana: *Le proverbe: vers une définition linguistique - Étude sémantique des proverbes français et espagnols contemporains*, 2012, 394 p.

FIEDLER, Sabine: ”Proverbs and Foreign Language Teaching”, ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita <eds.>: *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 294-325. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

FOULON-HRISTOVA, Jordanka: *Proverbes, dictons, comparaisons stéréotypées de Macédoine. – Sagesse populaire de l’Europe balkanique*, Éditions du Dauphin, Paris, 2010, 516 p.

FOURNET, Sonia: “Le processus argumentatif révélé par le proverbe”, *Travaux de linguistique*, 2/2005 (n. 51), pp. 37-54.

<http://www.cairn.info/load_pdf.-php?ID_ARTICLE=TL_051_0037>

FOURNET, Sonia : *Étude descriptive des proverbes dans la littérature hispanique médiévale et pré-classique et de leur fonctionnement au sein des mécanismes de l’argumentation* (thèse de doctorat), Université de

Limoges, 2005, 424 p. <http://epublications.unilim.fr/theses/2005/-fournet-sonia/fournet-sonia.pdf>

FRANCESCHI, Paul:"Analyse paradigmatique d'un corpus de proverbes a l'aide des matrices de concepts", *Semiotica*, vol. 167, 2007, pp. 271-282. <http://cogprints.org/7166/1/amp.pdf>

FRANCESCHI, Temistocle: “Il proverbio e la *Scuola Geoparemiologica Italiana*”, *Paremia,* n. 3, 1994, pp. 27-36. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P3-3.pdf>

FRANCESCHI, Temistocle: “El *Atlas Paremiológico Italiano* (API) y el *Centro Interuniversitario di Geoparemiologia* de la Universidad de Florencia”, n. 6, 1997, pp. 223-234. <http://www.paremia.org/wpcontent/uplo-ads/P6-33.pdf>

GONZÁLEZ REY, María Isabel: “La Parémiographie: éclosion et constitution d’une discipline à part entière”, *Paremia*, n. 19, 2010, pp. 147-158. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/14MGONZALEZREY.-pdf>

GÖZPINAR, HALİS: *The role of proverbs in forming intercultural awareness (On the basis of teaching english, georgian and turkish languages)* (theses), Ivane Javakhishvili Tbilisi state university, 2014, 256 p. <http://press.tsu.ge/data/image_db_innova/disertaciebi.../halis_gozpinar.pdf

GOUVARD, Jean-Michel: “Les formes proverbiales”, *Langue française*, Année 1996, Volume 110, Numéro 1, pp. 48-63. <http://www.persee.fr/web/-revues/home/prescript/article/lfr_0023-8368_1996_num_110_1_5342>

GRAEBER, David: *Toward An Anthropological Theory of Value. The False Coin of Our Own Dreams*, Palgrave, New York, 2001, 337 p.

GREIMAS, Algirdas: “Idiotismes, proverbes, dictons”, *Cahiers de lexicologie*, vol. 2, 1960, pp. 41-61.

GRESILLON, Almuth & MAINGUENEAU, Dominique: “Polyphonie, proverbe et détournement, ou un proverbe peut en cacher un autre”, *Langages*, Volume 19, n. 73, 1984, pp. 112-125.<http://persee.fr/-web/revues/-home/prescript/article/lgge_0458726x_1984_num_19_-73_1168>

GRICE, H. P.: "Logic and conversation", ***in*** P. Cole & J. L. Morgan (eds.): *Syntax and semantics: Vol. 3, Speech acts*, Academic Press, New York, 1975, pp. 41-58.

GRIVEL, Charles: "Savoir social et savoir littéraire", *Littérature*, 1981, Volume 44, n. 4, pp. 72-86.

ГРКОВИЋ-МЕЈЏОР, Јасмина: "О семантици старословенских придева **добръ** и **благъ**", *Јужнословенски филолог,* књ. LXIV, 2008, стр. 51-60. <http://www.doiserbia.nb.rs/ft.aspx?id=0350-185X0864051G>

GUIDOTTI, Gloria: "I proverbi e il *Vocabolario degli Accademici della Crusca* del 1612″, *Paremia,* n. 6, 1997, pp. 313-316. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P6-48.pdf>

GZYBEK, Peter: "Foundations of Semiotic Proverb Study", ***in*** *Wise words,* (edited by Wolfgang Mieder), Garland Publishing, Inc., New York & London, 1994, pp. 31-71. <http://www.petergrzybek.eu/science/-publications/1994/grzybek_1994_foundations_proverb_study.pdf.>

GRZYBEK, Peter: "Proverb" ***in***: Koch, Walter A. (ed.), *Simple Forms. An Encyclopaedia of Simple Text-Types in Lore and Literature*, Brockmeyer, Bochum, 1994, pp. 227-241. <http://www.peter-grzybek.eu/science/publications/1994/grzybek_1994_proverb.pdf>

GRZYBEK, Peter: "Semiotic and Semantic Aspects of the Proverb", ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 68-111.
<http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

ХАЏИ ЛЕГА-ХРИСТОСКА, Јоана: *Семиологијата на органите на говорот во францускиот и во македонскиот јазик* (магистерски труд), Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, 2008, 248 стр.

ХАЏИ ЛЕГА-ХРИСТОСКА, Јоана: *Семиологијата на жената и на мажот во францускиот и во македонскиот јазик* (докторска дисертација), Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, 2012, 582 стр.

HALLEN, Barry: *The Good, The Bad, And The Beautiful. Discourse about values in yoruba culture,* Indiana University, Press, 2000, 201 p.

HERNADI, Paul & STEEN, Francis: "The Tropical Landscapes of Proverbia: A Crossdisciplinary Travelogue", *Style* 33. 1, Spring 1999 pp. 1-20. <http://cogweb.ucla.edu/Culture/Hernadi_Steen_99.html>

HERNÁNDEZ, Esther & GÓMEZ DE ENTERRÍA, Josefa: "Semántica en paremias francesas y españolas en diferentes ámbitos de especialidad",

*Paremia*, n. 6, 1997, pp. 321-326.<http://www.paremia.org/wpcontent/uploads/P6-50.pdf>

HILDEBRANDT, Ted: *Proverbs: Rough and Working Bibliography*, Gordon College, Wenham, MA, 2005, 210 p.

HILDEBRANDT, Ted: “THE PROVERB: an interdisciplinary approach to a biblical genre” <https://faculty.gordon.edu/hu/bi/ted_hildebrandt/otesources/20proverbs/text/articles/hildebrandt-proverb-genre-2005.pdf.>

HONECK, R. P., & KIBLER, C. T.: "The role of imagery, analogy, and instantiation in proverb comprehension", *Journal of Psycholinguistic Research*, n. 13, 1984, pp. 393-414.

HONECK, Richard P. : *A proverb in mind - The Cognitive Science of Proverbial Wit and Wisdom,* Lawrence Erlbaum Associates, Inc., Mahwah, 1997, 308 p.

ХРИСТОВА ФУЛОН, Јорданка: “Кога пословиците станувaат меморија”, *Спектар*, год. 5, бр. 10, 1987, стр. 95-115.

HRISZTOVA-GOTTHARDT, Hrisztalina & ALEKSA VARGA, Melita <eds.>: *Introduction to Paremiology*, 2014, 382 p. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

ЈАКИМОВСКА, Илина: *Етичко-нормативната функција на поговорките во народната култура на македонците* (магистерски труд), Природно-математички факултет, Институт за географија, Завод за етнологија, Скопје, 2002, 91 стр. (Објавено под наслов *Амбар на душата. Етичкото во поговорките,* Слово, Скопје, 2004, 209 стр.)

ЈАКИМОВСКА, Илина: *Телото - етнолошко-антрополошка студија*, Слово, Скопје, 2009, 412 стр.

JESENŠEK, Vida: “Pragmatic and Stylistic Aspects of Proverbs”, ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 133-161. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

KISPÁL, Tamás: “Paremiography: Proverb Collections”, ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 229-242. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

KITAMURA, Yoshikatsu: ”El Íroha Karuta’ y los refranes japoneses”, *Paremia,* n. 11 2002, pp. 89-96. <http://www.paremia.org/wpcontent/uploads/P11-12.pdf>

КИТЕВСКИ, Марко: “Македонски кратки говорни народни умотворби” ***in*** *Фолклорни бисери*, Македонска книга, Скопје, 1988, стр. 5-12.

КИТЕВСКИ, Марко: “Пословици и поговорки” ***in*** *Фолклорни бисери*, Македонска книга, Скопје, 1988, стр. 13-65.

KLEIBER, Georges: “Les proverbes : des dénominations d'un type “très très spécial””, *Langue française,* n. 123, 1999, pp. 52-69. <http://www.persee.fr/web/revues/home/prescript/article/lfr_0023-8368_1999_num_123_1_6296>

KLEIBER, Georges: “Sur le sens des proverbes”, *Langages*, Volume 34, Numéro 139, 2000, pp. 39-58. <http://www.persee.fr/web/revues-/home/pres-cript/article/lgge_0458726x_2000_num_34_139_2379>

KLEIBER, Georges: “Remarques sur la dénomination”, *Cahiers de praxématique*, n. 36, 2001 , pp. 21-41. <https://praxematique.revues.org/292>

KLEIBER, Georges: “Petite sémantique des proverbes avec une vue spéciale sur les proverbes métaphoriques”, (Universite Marc Bloch de Strasbourg). <http://www.diffusion.ens.fr/databis/diffusion/bonus/-2004_10_29_kleiber.pdf>

KLEIBER, Georges: “Proverbes: transparence et opacité”, *Meta: journal des traducteurs/ Meta: Translators' Journal,* Volume 55, numéro 1, mars 2010, pp. 136-146.<http://www.erudit.org/revue/meta/2010/v55/n1/-03960-8ar.pdf>

KLEIBER, Georges: “La métaphore dans les proverbes: un trait définitoire ou non ?”, *(Pré)publications*, n. 196, 2010, Århus, pp. 41-62. <http://cc.au.dk/fileadmin/dac/Prepub196-journee_kleiber.pdf>

KONSTANTINOVA, Anna: “Proverbs in Mass Media“, ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 276-293. <http://www.degruyter.com/view-booktoc/product/449649>

KORAJAC, Vilim: *Filozofija hrvatsko-srbskih narodnih poslovica,* Dragutina Sandora tiskarna, Osijek, 1876, 135 str.

KRIKMANN, Arvo: “The Great Chain Metaphor: an open sesame for proverb semantics?”, *Folklore. Electronic Journal of Folklore,* vol. 1, 1996. <http://www.folklore.ee/folklore/nr1/gcm.htm>

KRIKMANN, Arvo: “Proverbs On Animal Identity: Typological Memoirs”, *Folklore. Electronic Journal of Folklore,*, vol. 17, 2001. <http://www.folklore.ee/folklore/vol17/proverbs.pdf >

KRIKMANN, Arvo: *Proverb semantics. Studies in structure, logic, and metaphor*, (Edited by Wolfgang Mieder), The University of Vermont, Burlington, 2009, 324 p.

КУЗМАНОВСКА, Драгана: *Пословици и поговорки со анимална компонента во германскиот и во македонскиот јазик* (докторска дисертација), Филолошки факултет “Блаже Конески”, Скопје, 2013, 307 стр.

KUUSI, Matti: “How can a Type-index of International Proverbs be outlined ? ”, *Proverbium*, Helsinki, 15, 1970, pp. 473-476.

KUUSI, Matti: “Towards an International Tape-system of Proverbs I”, *Proverbium,* Helsinki, 19, 1972, pp. 699-735.

КУССИ, Матти: “К вопросу о международной системе пословичных типов”, (опыт классификации коликественнйх пословиц), ***in*** *Паремиологический сборник*, Главная редакция восточной литературы издательства “Наука”, Москва, 1978, стр. 53-81.

LACAVALLA, Claudia B.: *Lexique-grammaire des proverbes en Quand/-Quando* (thèse), Università degli studi di Bari, 2007, 390 p. <http://www.aidenligne-francais-universite.auf.org/IMG/pdf_Lacavalla_Claudia.pdf>

*La rhétorique* d'Aristote, traduite en français avec le texte en regard et suivie de notes philologiqueset littéraires par Norbert Boxafous, A. Durand, Libraire, Paris, 1856, 494 p. <http://gallica.bnf.fr/ark:/12148/bpt6k-6342639k/f9.image.r=aristote%20rhetorique#>

LAI, Karyn L.: “Confucian Moral Thinking : Philosophy East and West”, *Comparative and Asian Philosophy in Australia and New Zealand*, University of Hawai'i Press, Vol. 45, No. 2, , Apr., 1995, pp. 249-272.

LAKOFF, George & JOHNSON, Mark: *Metaphors We Live By,* University of Chicago Press, Chicago, 1980.

LAU, Kimberly J. & TOKOFSKY, Peter & WINICK, Stephen D.: *What Goes Around Comes Around. The Circulation of Proverbs in Contemporary Life*, Utah State University Press, Logan, 2004, 197 p.

LAUHAKANGAS, Outi: "Categorization of Proverbs", ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 49-67. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product-/449649>

LEWANDOWSKA, Anna & ANTOS, Gerd: "Cognitive Apects of Proverbs", ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 162-182. <http://www.-degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

LOUX, Françoise & RICHARD, Philippe: *La santé et la maladie dans les proverbes français*, G. – P. Maisonneuve et Larose, Paris, 1978, 353 p.

LU, Chiarung: "Eating Is Not an Easy Task: Understanding Cultural Values via Proverbs", *Japanese Studies Journal Special Issue : Regional Cooperation for Sustainable Future in Asia*, 29, 2012, pp.63-79. Thammasat University, Thailand. <http://www.asia.tu.ac.th/jour-nal/J_Studies55/11_vol29special_Chiarung%20Lu.pdf>

MAC COINNIGH, Marcas: "Structural Aspects of Proverbs", ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 112-132. <http://www.degruyter.com/-viewbooktoc/product/449649>

MARCON, Mario: "Les rythmes lexico-syntaxiques des parémies. La place du verbe", *Repères DoRiF* n. 6 - Recherches sur la syntaxe verbale en français et en italien. Hommage à Claire Blanche-Benveniste, March 2015. <http://www.dorif.it/ezine/ezine_articles.php?art_id=189>

MÁRQUEZ, Luis Francisco: "El mundo equino en las paremias inglesas y sus correspondencias españolas e italianas", *Paremia,* n. 3, 1994, pp. 131-137. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P3-18.pdf>

MEIZOZ, Jérôme: "Le détournement de proverbes en 1925. Sociopoétique d'un geste surréaliste[1]", *Poétique,* n. 134, 2003/2, pp. 193-205.<http://ww-w.cairn.info/load_pdf.php?ID_ARTICLE=POETI_134_0193>

MEJRI, Salah: "La structuration sémantique des énoncés proverbiaux", *L'information grammaticale*, Volume 88, Numéro 1, 2001, pp. 10-15. <http://www.persee.fr/web/revues/home/prescript/article/igram_0222-9838_2001_num_88_1_2723>

MELIS, Luisa: "Pertinenza della struttura tema/rema nell'analisi della frase proverbiale", *Paremia,* n. 6, 1997, pp. 377-382. <http://www.pare-mia.org/wp-content/uploads/P6-60.pdf>

MESCHONNIC, Henri: “Les proverbes, actes de discours”, ***in*** *Rhétorique du proverbe*, numéro thématique de la *Revue des sciences humaines*, n. 163, 1976-3, pp. 419-430.

MICHAUX, Christine: “Le proverbe: nom ou phrase ?”, *Paremia*, n. 6, 1997, pp. 339-344.<http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P8-53.pdf>

MICHAUX, Christine: “Proverbes et structures stéréotypées”, *Langue française*, Volume 123, Numéro 123, 1999, pp. 85-104. <http://www.-persee.fr/web/revues/home/prescript/article/lfr_00238368_1999_n-um_123_1_6298>

MIEDER, Wolfgang (ed.): *Wise words. Essays on the Proverb*, Garland publishing, I n c . New York & London, 1994,

MIEDER, Wolfgang: "Modern Paremiology in Retrospect and Prospect", *Paremia*, n. 6, 1997, pp. 399-416. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P6-64.pdf>

MIEDER, Wolfgang: “Popular views of the proverb”, *De Proverbio*, Volume 5, Number 2, 1999.<http://www.deproverbio.com/display.php?a=4&f-=DPjournal&r=DP,5,2,99/MIEDER/VIEWS.htm>

MIEDER, Wolfgang: *Proverbs - A Handbook***,** Greendwood Press, London, 2004, 305 p.

MIEDER, Wolfgang: *Proverbs Are the Best Policy. Folk Wisdom and American Politics*, Utah State University Press Logan, 2005, 340 p.<http://di-gitalcommons.usu.edu/cgi/viewcontent.cgi?article=1081&context=usu press_pubs>

MIEDER, Wolfgang: ““The proof of the proverb is in the probing” Alan Dundes as Pioneering Paremiologist”, *Folklore. Electronic Journal of Folklore,* vol. 35, 2007. <http://www.folklore.ee/folklore/vol35/mieder.pdf>

MIEDER, Wolfgang: “Origin of Proverbs“, ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 28-48. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

MILNER, George B.: “De l'armature des locutions proverbiales. Essai de taxonomie sémantique”, *L'Homme,* Volume 9, Numéro 3, 1969, pp. 49-70. <http://www.persee.fr/web/revues/home/prescript/article/hom_04-394216_1969_num_9_3_367053>

MITREV, Dimitar: “Folklore in Macedonian Literature », *Journal of the Folklore Institute*, Vol.3, No. 3, [Special Issue: The Yugoslav-American Folklore Seminar], Indiana University Press, Dec., 1966, pp. 363-375.

MONTREYNAUD, Florence & PIERRON, Agnès & SUZZONI, François: *Dictionnaire de proverbes et dictons*, Le Robert, Paris, 1980, 658 p.

НИКОДИНОВСКА, Дијана: "Пословици - меѓу лингвистиката и фолклористиката", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Штип, 2010, стр. 99-107.

NIKODINOVSKA, Dijana: "I proverbi come unità discorsive", ***in*** *Lingua, letteratura e cultura italiana – 50 anni di studi italiani* (a cura di Radica Nikodinovska), Facoltà di filologia "Blaže Koneski", Skopje, 2011, pp. 369-376.

НИКОДИНОВСКА, Дијана: "Вредносната оска ДОБРО/ЛОШО во италијанските и во македонските пословици", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Штип, година 2, 2011, стр. 61-71. <https://e-lib.ugd.edu.mk/resursi/zbornici/filoloski/Zbornik_Filoloski-_2011.pdf>

НИКОДИНОВСКА, Дијана: "Аксиолошката оска УБАВО/ГРДО во пословиците во италијанскиот и во македонскиот јазик", *Савремени токови у лингвистичким истраживањима, књига 2* (уреднице Јулијана Вучо и Весна Половина), Филолошки факултет, Београд, 2013, стр. 75-90.

NIKODINOVSKI, Zvonko: "Vrednosni sistemi u jeziku", ***in*** *Kontekst u lingvistici i nastavi jezika. Zbornik radova,* Društvo za primenjenu lingvistiku Srbije, Beograd, 1985, pp. 147–150.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: "Паремиските единици како говорни единици", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, кн. 24, 1998, стр. 227-234.

NIKODINOVSKI, Zvonko: "La semiologia della donna nella lingua italiana", ***in*** *Зборник на трудови од научниот собир 40 години италијански јазик на Универзитетот 'Св. Кирил и Методиј' – Скопје"*, Скопје, 2001, стр. 70–104.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: *Семиологија на говорот и јазикот,* 2-ри Август, Штип, 2007, 342 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик,* 2-ри Август С, Штип, 2007, 521 стр.

NIKODINOVSKI, Zvonko: "La vita e la morte nei proverbi italiani", *Lingua, letteratura e cultura italiana – 50 anni di studi italiani* (a cura di Radica

Nikodinovska), Facoltà di filologia “Blaže Koneski”, Skopje, 2011, pp. 69–85.

NIKODINOVSKI, Zvonko: “I paralelismi nella fraseologia e paremiologia italiana e macedone”, ***in*** *Романистика и балканистика - Зборник во чест на проф. д-р Петар Атанасов по повод 75 години од животот* (во редакција на М. Алексоска-Чкатроска и коредакција на Ј. Хаџи-Лега Христоска), Филолошки факултет “Блаже Конески”, Скопје, 2014, pp. 547-567.

NIKOLÁEVA, Julia : “Lo traducible e intraducible en las paremias (análisis de refraneros españoles, italianos y rusos)”, *Paremia,* n. 6, 1997, pp. 445-450. <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P6-69.pdf>

NGUYEN, Thi Huong: *De la production du sens dans le proverbe - Analyse linguistique contrastive d'un corpus de proverbes contenant des praxemes corporels en français et en vietnamien* (thèse), Université Paul Valéry Montpellier III, 2008, 583 p.

<https://tel.archives-ouvertes.fr/tel-002934-16/document>

NORRICK, Neal R.: “Subject Area, Terminology, Proverb Definitions, Proverb Features”, ***in*** Hrisztova-Gotthardt, Hrisztalina & Aleksa Varga, Melita (eds.): *Introduction to Paremiology*, 2014, pp. 7-27. <http://www.degruyter.com/viewbooktoc/product/449649>

NÚÑEZ GARCÍA, Laureano: “El diablo en fraseologismos italianos y españoles; acercamiento a un análisis cultural contrastivo”, *Paremia,* 8, 1999, pp. 365-370 <http://www.paremia.org/wp-content/uploads/P8-57.pdf >

Obelkevich, James: "Proverbs and social history", ***in*** Peter Burke & Roy Porter (eds.):*The social history of language*, Cambridge University Press, Cambridge - NewYork, 1987, 43–72.

*Паремиологический сборник* (ред. Пермяков, Г. Л.), Главная редакция восточной литературы издатель'ства “Наука”, Москва, 1978, стр. 105-135.

PALA, Romina: *L'universo paremìaco di Ziu Paddori di E.V. Melis alla luce di un'analisi semantico-pragmatica* (tesi di dottorato), Università degli studi di Sassari, anno accademico 2007 – 2008, 183 p. <http://eprints.uniss.it/1643/1/Pala_R_Tesi_Dottorato_2009_Universo.pdf>

*Поарен си да имаш едно врапче в рака одошто сто да летаат.* (стр. 204)
*Поарно без вера, одошто без леб.* (стр. 209)
*Поарно без пари, одошчо без ум (без чест.)* (стр. 205)
*Поарно в село џорбаџија, одошчо в град ќумурџија.* (стр. 206)
*Поарно да даваш одошто да сакаш.* (стр. 204)
*Поарно да је чоек здрав, да ако је малце и посиромав.* (стр. 205)
*Поарно да самотвиш, отколку да се срамотиш.* (стр. 206)
*Поарно да се ваљаш од умора, отколку од глад.* (стр. 206)
*Поарно да си на овците гла, отколку на гојадата опашка.* (стр. 206)
*Поарно денеска да ми даиш леб и сол одошто утре леб и шеќер.* (стр. 204)
*Поарно грам ум, отколку сто ока сила.* (стр. 206)
*Поарно е да бида глаа на мачките одошто опашка на 'рсланите.* (стр. 206)
*Поарно е џандар да те тера одошто поп да те води.* (стр. 209)
*Поарно еден умен душман да имаш одошто сто пријатели будали.* (стр. 204)
*Поарно ет да имаш име чесно ошто многу стребро.* (стр. 204)
*Поарно ет да ти завидуаат одошто да те жалат.* (стр. 204)
*Поарно ет да умеиш одошто да можиш.* (стр. 204)
*Поарно и киселец, отколку празна торба.* (стр. 206)
*Поарно и празна торба, одошчо змија в торба.* (стр. 206)
*Поарно ко м'ж да загиниш, отколку ко баба (жена) да живејш.* (стр. 206)
*Поарно леб и сол да јадиш одошто дома да се караш.* (стр. 204)
*Поарно на чело в село, одошто на опашка в град.* (стр. 206)
*Поарно некогаш, отколку никогаш.* (стр. 206)
*Поарно неправина да трпиш, отколку неправо (криво) да прајш.* (стр. 207)
*Поарно нешчо, отколку нишчо.* (стр. 204)
*Поарно нишчо да не знајш, одошчо шчо-годе да знајш.* (стр. 207)
*Поарно очите да излезат на чоека ошто лошо име.* (стр. 205)
*Поарно празна торба, одошчо ѓаолот в торба.* (стр. 206)
*Поарно пријатељ близу да имаш, одошчо брат далеку.* (стр. 194)
*Поарно свое гајле отколку чужџа радост да гљаш.* (стр. 207)
*Поарно сешто да јадеш, одошто сешто да зборуваш.* (стр. 209)
*Поарно со умниот да ораш, отколку со будалата да пијаш.* (стр. 207)
*Поарно сув леб со мир, отколку печено јагне со кавга.* (стр. 207)
*Поарно твое јајце одошто туѓо коковче.* (стр. 207)
*Поарно три дни петел, отколку сто години кокошка.* (стр. 207)
*Поарно умен душман, одошчо будала пријатељ.* (стр. 207)
*Поарно чесна смрт, одошчо нечесен жиот (нечесна жиот).* (стр. 207)
*Подобар е слаб старец, отколку мрзелив младинец.* (стр. 208)

*Подобра е своја колиба, отколку туѓа палата.* (стр. 205)
*Подобро во пекол со умните, отколку во рај со лудите.* (стр. 207)
*Подобро гладување, одошто прејадување.* (стр. 208)
*Подобро гроб отколку роб.* (стр. 208)
*Подобро денес попара, отколку утре баница.* (стр. 204)
*Подобро е да веруваш, отколку да прашуваш.* (стр. 208)
*Подобро е да се караш со луѓето, отколку да живееш во дивина.* (стр. 208)
*Подобро е да си сам, отколку со будала.* (стр. 208)
*Подобро е да си чуваш, отколку да ти должат.* (стр. 208)
*Подобро е живо куче, отколку мртов лав.* (стр. 208)
*Подобро корка леб, отколку украдено злато.* (стр. 209)
*Подобро малку да ти дадат, отколку многу да ти ветуваат.* (стр. 209)
*Подобро малку, но добро, отколку многу, но лошо.* (стр. 209)
*Подобро сиромав чесен, одошто богат нечесен.* (стр. 209)
*Подобро страчка во рака, отколку сокол во гора.* (стр. 204)
*Подобро цел ден да мислиш, отколку цела недела напразно да се трудиш.* (стр. 209)
*Подобро човек да проси, одошто да краде.* (стр. 209)
*Поклони му се на злото како на светото.* (стр. 200)
*Полошо од мрза нишчо немат на веков.* (стр. 210)
*Послушноста е добра во определени моменти.* (стр. 194)
*Прави добро, да најдеш лошо.* (стр. 199)
*Прави добро, најди/чекај/ зло.* (стр. 199)
*Прекасај си јазикот, лошото не речи го.* (стр. 196)
*Пријател добар е подобар од лош роднина.* (стр. 193)
*Со арен другар и во зло време.* (стр. 193)
*Само Госпо знаи што е арно и лошо.* (стр. 191)
*Сегдека (секаде) арно, ама дома најарно.* (стр. 192)
*Секого кој слуша — лошо прави.* (стр. 196)
*Секое зло, треба уште на почетокот да се спречи.* (стр. 200)
*Секоја пречка за добра случка.* (стр. 196)
*Сите добра на едно место не и даат Господ.* (стр. 191)
*Сите лошото го знаат, ама не го прават.* (стр. 196)
*Слогата го прави доброто.* (стр. 190)
*Смртта не е зло, ако животот не е радост.* (стр. 200)
*Со жена зло (лошо), без жена позло (полошо).* (стр. 197)
*Со лошото — лошо, без него полошо.* (стр. 197)
*Со лошото на гла не се излегвит.* (стр. 198)
*Стоката арна сама зборуа и се продаа.* (стр. 192)
*Стори добро, да си је најш бељата.* (стр. 190)

*Стори добро, фрли го зад себе, ќе го најш пред себе.* (стр. 190)
*Тој што враќа зло за зло, не броj го за човека.* (стр. 200)
*Тој што зло ти мисли, Господ да си го прости.* (стр. 200)
*Трпи го лошото да не дојт ушче полошо.* (стр. 210)
*У секого има по нешто арно и по нешто лошо.* (стр. 191)
*Ум царува, ум робува, арен јунак лозје копа.* (стр. 194)
*Учи се на арно, лошото ни на ум да не ти идат.* (стр. 192)
*Чесна мома - добра мајка.* (стр. 196)
*Човекот кој работи, секогаш е добар.* (стр. 194)
*Чоекот ако се чуат од лошо, и Господ ќе го чуат.* (стр. 196)
*Чоекот можи и арно да стори и лошо.* (стр. 191)
*Што Господ дава, се е добро.* (стр. 190)
*Што долго трае станува добро.* (стр. 190)
*Што огин зафати, полошо е и од вода и од војска.* (стр. 210)
*Штом е лошо, ќе дојде и арно.* (стр. 199)

ЕКСПОЗЕ ОД ДОКТОРСКИОТ ТРУД (АВТОРЕЗИМЕ)

# „*ДОБРОТО* И *ЛОШОТО* КАКО ВРЕДНОСНИ КАТЕГОРИИ ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ, ВО ЈАПОНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИКЌ"

д-р ДИЈАНА НИКОДИНОВСКА

Клучни зборови : провербијална семантика, вредносни категории : ДОБРО/ЛОШО, италијански пословици, јапонски пословици, македонски пословици

Докторската дисертација е од областа на компаративната паремиологија на италијанскиот, на јапонскиот и на македонскиот јазик. Поточно, дисертацијата ја проучува провербијалната лингвистичка семантика на трите јазици преку табеларно споредување на пословиците кои содржат експлицитен предзнак на вредносните категории *ДОБРО / ЛОШО.*

Мултипојавноста на пословиците како говорни едници е феномен кој непрестајно им обезбедува високо место во проучувањата на разни научни дисциплини. Доменот на прочувањето на пословиците е област која има голем интерес во лингвистичките истражувања во светот. Во нашата земја, паремиологијата постигнала одредени резултати на полето на компаративното проучување на македонските пословици во контекстот на балканските јазици (македонско – турско - албански) или пошироко (македонско – француски – италијански – англиски – руски - германски). Проблемот на застапеноста на вредносните категории *ДОБРО/ ЛОШО* во паремиологијата воопшто, а особено во македонската паремиологија бил малку проучуван. Во македонската наука може

да се наведе една етнолошка студија која го проучува прашањето на етичкото во македонските пословици. Проучувањето на јапонските пословици во нашата средина е пионерски потфат и посебно нивното споредување со италијанските и со македонските пословици.

Во дисертацијата ја применуваме семиолошката метода во семантичките проучувања, која веќе триесетина години се изградува во романистичките истражувања во Република Македонија. Целта на оваа метода е преку проучување на фигуративниот говор да се откријат вредносните системи кои го вообликуваат дискурзивното мислење и изразување во јазиците.

Докторската дисертација со наслов ***ДОБРОТО* И *ЛОШОТО* како вредносни категории во пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик**, содржи 262 страници компјутерски обработен текст во А4 - формат, во фонт Times New Roman – македонска поддршка, со 1,5 проред и големина на букви 12, со 37 фусноти и 310 библиографски единици, меѓу нив научни трудови, статии, книги, речници, зборници и електронски ресурси.

Трудот е структуриран во 3 глави, вовед и заклучни согледувања. Деловите се систематизирани во точки и потточки со наслови и поднаслови, со што се обезбедува соодветно следење на материјата која е обработена во истражувањето.

Воведот на трудот, насловен „Провербијална семантика на вредносните категории *ДОБРО/ЛОШО* во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик”, ја определува преку самиот наслов тематско-содржинската рамка на истражувањето. Темата ја претставуваат пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик, додека

на содржината упатува првиот дел од насловот кој предочува дека пословиците ќе бидат проучувани преку нивната семантичка страна или, поточно, преку начинот на кој вредносните категории *ДОБРО* и *ЛОШО* се претставени во пословиците на трите јазици.

Основна цел на истражувањето е да се утврди кои сѐ зборови, односно референти доаѓаат во комбинација со посочените вредносни предикати што ќе резултира со спознавање на функционирањето на вредносниот систем во доменот на вредносната оска *ДОБРО / ЛОШО,* изразен во пословиците на трите проучувани јазици. Преку споредување на резултатите добиени за секој јазик поединечно, сакаме да дојдеме и до втората цел на истражувањето: да ги утврдиме сличностите и разликите во функционирањето на аксиолошката провербијална семантика во трите јазици. Резултатите од трипартитната споредба би можеле да бидат корисни, според наше мислење, и за одредени типолошки генерализации во однос на провербијалната семантика воопшто. Во врска со методологијата на научното истражување применето во дисертацијата, треба да истакнеме дека истражувањето се заснова врз создавање на корпус од 809 пословици, од кои 337 се италијански, 180 јапонски и 292 македонски пословици. Пословиците се ексцерпирани од најрепрезентативните збирки на пословици во трите јазици. Методите што ги применивме во истражувањето се индуктивниот метод, методите на анализа и синтеза, методот на класификација, компаративниот и статистичкиот метод.

**Првата глава** од докторската дисертација е насловена „Пословица – назив и поим" и во неа изведуваме теориска анализа на пословиците. Најпрвин ги наведуваме првите историски записи на збирки пословици во светот воопшто. Потоа го разгледуваме самиот термин

*пословица* и нему сродните термини во италијанскиот и во македонскиот јазик. Во следното поглавје, понудуваме и сопствена дефиниција на пословицата која содржи 8 (осум) признаци и за секој од нив нудиме и образложение. Таа дефиниција гласи:

> ПОСЛОВИЦАТА Е МЕМОРИЗИРАНА, РЕЧЕНИЧНА, ИНТОНАЦИСКО-РИТМИЧКА, НЕАВТОРСКА, КОМУНИКАТИВНА ЕДИНИЦА КОЈА, УПОТРЕБУВАЈЌИ ГО ФИГУРАТИВНИОТ ГОВОР, ИЗРАЗУВА ОДРЕДЕН ОБОПШТЕН СТАВ И СЕ КОРИСТИ ВО ГОВОРОТ ЗА ИЗВЕДУВАЊЕ НА РАЗНИ ГОВОРНИ АКТИ.

Во продолжение, наведуваме и десетина дефиниции на пословицата од неколку автори: Марко Китевски, Твртко Чубелиќ, Бартлет Цер Вајтинг, Жан-Клод Анскомбр, *Лингвистика. Вовед во јазикот и во комуникацијата* (американски учебник по лингвистика), *Кембриџовата енциклопедија на науките за јазикот*, Алдо Габриели, Карло Лапучи и Арчер Тејлор. Во следните поглавја од првата глава, вршиме преглед на разни проучувања на мериторни познавачи на паремиологијата, како во светски така и во домашни рамки. Најпрвин ги изнесуваме резултататите на некои паремиолошки проучувања во светот (на Буванесвар, на Пермјаков, на Кууси, на Хернади и Стин, на Бригс, на Хонек, на Домингес Барахас, на Сеител, на Киршенблат-Гимблет, на Обелкевич). Потоа се задржуваме на паремиолошки истражувања на италијанските пословици (Конена, Воткеова, Трохтова, Дел Нино, Валини, Мелис, Чирезе), на јапонските пословици (Тошо, Анада, Јанагита, Ории, Канеко, Такеда, Шоџи, Орикучи) како и на македонските пословици (Величковски, Тоска, Јакимовска).

Во **втората глава** најнапред ги анализираме поимите *вредност* и *вредносна категорија,* при што ги наведуваме ставовите на разни проучувачи како Шредер, Аристотел, Спиноза, Хоек и Хален, а потоа ги предаваме дефинициите на термините *добро / лошо* и *добар / лош,* кои се содржат во главните речници на италијанскиот, на јапонскиот и на македонскиот јазик. Тргнувајќи од дефиницијата на вредноста како "*признак на одреден предмет што побудува одредено чувство и реакција кај човекот, и кога тој признак е препознаен и прифатен како таков, тогаш тој се нарекува* вредност", наведуваме дека вредностите се условени најпрвин од психосоматските состојби на поединците, што спаѓа во областа на субјективното дејствување, но исто така не треба да се занемери и социо-културниот аспект на вредностите. Во тие рамки, се задржуваме и на поимот на докса како хомогена смеса на мислења, на народни или поединечни предрасуди, односно како претпоставки кои се општо прифатени и оценети позитивно или негативно, како општествен начин на мислење на кој се разбира светот и на кој се заснова секоја форма на комуникаија.

**Третата глава** ја содржи главната анализа на докторската дисертација посветена на вредносните категории *ДОБРО* и *ЛОШО* во пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик. Во првото поглавје од третата глава, најпрвин презентираме методологија на вредносна анализа на поимите *добро* и *лошо* во пословиците, во која понудуваме една матрица според која во наредните три поглавја вршиме вредносна анализа на пословиците во трите јазици.

Пословиците ги поставуваме во табели, а првичната поделба ја направивме според термините. Во првата група се наоѓаат пословиците со именките, во втората се оние со придавките, а во третата група се

поставени пословиците со компаративната форма на придавките *добар/лош.* Во првата колона се дадени пословиците во својата оригинална форма, во втората колона се наоѓа буквалниот превод (за јапонските пословици), во третата колона е ставено објаснувањето на пословицата (доколку пословицата има повисок степен на метафоричност). Четвртата колона содржи семантичка анализа на пословиците од два аспекта: *првиот аспект* е семантичката категорија на којашто ѝ припаѓа пословицата, односно дали е ОПШТА КАТЕГОРИЈА, ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА СЕБЕ, ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА ДРУГИТЕ И ДАЛИ Е ДОБРО / ЛОШО ЗА СИТЕ. Во општата категорија ги ставивме оние пословици во кои референтот е од апстрактна природа, или пак пословицата е во форма на пропозиција која кажува одредена вистина за светот ; *вториот аспект* на анализата поаѓа од аксиолошката класификација на вредносните формулации, предложена од Марк Шредер, во четири основни јазични конструкции кои го изразуваат процесот на вреднување на нештата: 1. вредносен суд 2. инструмент 3. добробитие и 4. атрибут. Петтата колона, според нас, е од најголем интерес за истражувањето, бидејќи во неа се поставени референтите на термините, односно она за што всушност се вели дека е добро или лошо. Идејата е преку референтите да се разбере до кој степен доброто или лошото се изразуваат на апстрактен, односно на конкретен начин, и кои и колку референти може да се пронајдат за трите јазици. На крајот од анализата на пословиците за секој од трите корпуси, принесуваме и листа на референтите за *ДОБРО* и *ЛОШО* во соодветниот јазици. Бројот на пословици кои третираат одделни референти претставува важен нумерички показател преку кој може да се дојде по статистички пат до оние вредности кои се најприсутни во соодветните општества. Покрај тоа, си поставивме и за цел да утврдиме кои референти

се повторуваат во сите три јазици, и при тоа да ги воочиме пословичните еквиваленти во сите три јазици. Така, секое од трите поглавја за односните јазици го завршуваме со заклучок за застапените референти и за нивната вредносна оценка во пословиците на соодветниот јазик.

Во заклучните согледувања, најпрвин приложуваме еден посебен дел во кој ги обработуваме вредносните системи во трите проучувани традиции од историско-социолошка гледна точка, и тој дел претставува еден вид вивисекција на вредосните системи во трите традиции. Иако католицизмот и православието се различни христијански вероисповеди, сличноста во вредносниот систем кој произлегува од заедничкиот корен на христијанството е јасна. Во јапонските паремии, влијанието на јапонскиот верски и вредносен систем (даоизам, будизам, конфуцијанизам и шинтоизам) е определувачко при толкувањето и рецепцијата на јапонските примери.

Потоа се осврнуваме на некои истражувања во областа на вредностите. Дискутирајќи за резултатите на едно истражување спроведено во Р. Македонија и едно друго спроведено во светски рамки, доаѓаме до заклучок дека различните вредности, што се добиени во тие истражувања на трите народи, произлегуваат од различниот начин на живот и на организација на општеството, а со тоа и од различните традиции кои во Италија и во Македонија често се поврзуваат со влијанието на христијанството, додека во Јапонија тие биле моделирани од будизмот, конфуцијанизмот и шинтоизмот.

Во **заклучокот** од истражувањето, ги изнесуваме главните резултати низ компаративен тријазичен преглед за двете вредносни

категории *ДОБРО* и *ЛОШО,* во којшто ги анализираме следните вредносни параметри: вредносен суд, инструмент/добробитие и атрибут.

Од анализата извршена на **337 пословици на италијански јазик** што ги содржат паровите на термини *bene/male, buono/cattivo, meglio/ peggio,* пронајдени се следните референти што се застапени во најмалку 5 пословици:

1. *Лошо* – апстрактно : 17 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија каде што *лошото* често има значење на болест, старост, смрт, несреќа, тага итн. Кога се работи пак за човековото однесување, од контекстот навистина е тешко да се разбере кое однесување е лошо.
2. *Добро* – апстрактно : 16 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија каде што *доброто* има апстрактно значење. Честопати се работи за добри околности што се појавуваат во животот на човекот, како на пример среќни настани, радост, просперитет, успех, пари итн. Исто така во низа примери се појавува како референт на човековото однесување, односно кога човекот прави добро, тоа значи дека помага на друг, дека е добронамерен кон другите, им посакува среќа и добробитие на другите итн.
3. *Добро однесување* : 15 пословици. Овие пословици најчесто коментираат за важноста на доброто однесување на човекот, и најчесто се работи за конструкцијата ‘fare del bene’ : *Il bene fatto non è mai perduto.* Важно е да се напомене дека не секогаш доброто однесување е пожелно во пословиците, бидејќи и тоа може да нѝ донесе лошо : *Più bene fai, più calci prendi,* односно доброто однесување

на крај ќе нѝ се врати на лошо, бидејќи никој не го почитува, но ниту го памти.

4. *Жена* : 13 пословици. Лоша жена е онаа што врши прељуба, што постојано се жали и е лошо расположена, а пак според една пословица не треба да се верува ни на добрата ни на лошата жена. Убавата жена е добра, но исто така жената е добра само за во кревет.
5. *Добро/лошо* – апстрактно : 10 пословици. Овој тип на пословици најчесто коментираат и за доброто и за лошото во истата пословица, односно нѝ даваат совет дека треба секогаш да го бараме доброто, а да го избегнуваме лошото, и да знаеме како да се носиме и со двете во животот : *Il bene quando viene, il male quando conviene.*
6. *Добар човек* : 9 пословици. Овој референт од семантичка гледна точка е сличен со референтот *добро однесување,* но разликата е во тоа што овие пословици го содржат атрибутот *buono/a,* често се однесуваат на човековата природа, а не на одреден чин или дејствие : *Quand'uno è buono tutti se n'approfittano.* Според италијанската традиција, добриот човек честопати се смета за будала и сите го искористуваат.
7. *Добро/лошо однесување* : 8 пословици. Во овие пословици најчесто е изразена дихотомијата *добро однесување* наспроти *лошо* : *Molto bene lo fa chi non fa male.* Како и претходните референти, овој референт е изразен во апстрактна смисла; конкретно во овие пословици се изразува неизбежноста и сеприсутноста и на двете сили, и на фактот што тие се составен дел од човековото постоење : *Chi non sa di male, non sa di bene* ; *Ci si attira l'odio facendo del bene come facendo del male.*

8. *Болест* : 8 пословици. Се чини дека болеста претставува едно од најлошите нешта што може да му се случат на човекот.
9. *Лошо однесување* : 7 пословици. Овој референт најчесто се изразува преку конструкцијата ‘fare del male’, и повторно се работи за апстрактна категорија на човековото однесување. Од овие пословици не може да разбереме што всушност значи тоа лошо однесување или лоша природа на човекот, но само знаеме дека не смееме така да постапуваме. *Uno può far male a cento.*
10. *Лош човек* : 7 пословици. Од овие пословици сепак не можеме да разбереме кој човек и со кои карактеристики е всушност лош, но само знаеме дека треба да го избегнуваме лошиот човек. *Un cattivo ne fa un altro.*
11. *Пријател* : 7 пословици. Добриот пријател има голема вредност во италијанската традиција; се вели дека е подобро да се има близок пријател отколку далечен роднина. А од лошиот пријател пословиците велат дека треба да се пазиме бидејќи може да нѝ наштети.
12. *Статус* : 7 пословици. Добро за човекот. Се работи за 7 варијанти на една пословица која вели дека е подобро за човекот да биде главен на мала група отколку безначаен во поголема. *Meglio capo di gatto che coda di leone.*
13. *Глупавост* : 6 пословици. Повторно еден од најомразените човекови аспекти.
14. *Живот* : 6 пословици. Добро за човекот. Дури и да се води срамен живот без чест, подобро е човекот да биде пред портите на затворот отколку пред портите на задгробниот живот.
15. *Мрзеливост* : 5 пословици. Една од најосудените човекови карактеристики.

16. *Квалитет* : 5 пословици. Добар квалитет наспроти лош квалитет.
17. *Слобода* : 5 пословици. Добро за човекот. Едно од најценетите нешта во пословиците.

Од анализата извршена на **180 пословици на јапонски јазик** што ги содржат паровите на термини [善・悪]、[良い・悪い]、[より], пронајдени се следните референти што се застапени во најмалку 4 пословици, кој број е за еден помал од оној во италијанскиот јазик, со оглед на помалиот вкупен број на јапонски пословици присутни во корпусот:

1. *Лошо* – апстрактно : 13 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија каде што *лошото* често има значење на болест, старост, смрт, несреќа, тага итн. Во овие пословици, повторно не знаеме за природата на тоа лошо што треба да го избегнеме по секоја цена, но знаеме дека само ние сме одговорни за последиците на нашите постапки и дека лошото се наградува со лошо.
2. *Добро/лошо* – апстрактно : 11 пословици. Овој тип на пословици најчесто коментираат и за доброто и за лошото во истата пословица, односно нѝ даваат совет дека треба секогаш да го бараме доброто, а да го избегнуваме лошото, и да знаеме како да се носиме и со двете во животот. Јапонските пословици нудат една конкретна пропозиција според која доброто и лошото се како брановите на водата, едното оди по другото, или пак тие се двете страни на една иста паричка. Во овие пословици најчесто нема позитивна или негативна оцена на одредено нешто, туку тие само коментираат за разноликоста на човековиот живот и за сеприсутноста и на двете сили.

3. *Пари* : 9 пословици. Добро за човекот. Сите пословици кои го содржат овој референт зборуваат за значајноста на парите за човекот, и честопати се појавува опозицијата пари наспроти име или слава.
4. *Практичност* : 9 пословици. Добро за човекот. Можеби една од најценетите карактеристики на човекот.
5. *Добро/лошо однесување* : 8 пословици. Во овие пословици најчесто е изразена дихотомијата добро однесување наспроти лошо. Во една пословица е изразена директна корелација меѓу добро однесување (повторно апстрактен поим) и среќа, пари и просперитет во домот.
6. *Скромност во потребите* : 7 пословици. Добро за човекот. Според овие пословици, добро е за човекот да се задоволи со тоа што го има и да биде среќен, наместо да се надева и да посакува нешто што можеби утре ќе го има. Во овие пословици се истакнува значајноста на сегашниот момент, и фактот дека треба да се живее и ужива во она што го имаме денес.
7. *Работливост* : 5 пословици. Добро за човекот. За овие пословици многу е подобро да се занимаваме со земјоделие и да ја работиме нивата отколку да губиме време со игри, книжевности, или пак молитви на Буда.
8. *Лош човек* : 5 пословици. Од овие пословици сепак не можеме да разбереме кој човек и со кои карактеристики е всушност лош, но само знаеме дека треба да го избегнуваме лошиот човек. Исто така дознаваме дека лошите луѓе имаат многу пријатели, дека е подобро да се биде будала отколку лош, и дека тие не заслужуваат чесна смрт на татами.
9. *Алкохол* : 5 пословици. Добро за човекот. Алкохолот е толку посакуван според овие пословици што дури смртта предизвикана од

алкохол се посакува. Само една пословица вели дека алкохолот е коренот на сето лошо.

10. *Лошо однесување* : 4 пословици. Од овие пословици не може да разбереме што всушност значи тоа лошо однесување или лоша природа на човекот, но само знаеме дека не смееме така да постапуваме.
11. *Храна* : 4 пословици. Добро за човекот. Во опозиција на слава или добро име, секогаш е подобро за една фамилија да има храна.

Од анализата извршена на **292 пословици на македонски јазик** што ги содржат термините *добро-арно/лошо-зло, добар-арен/лош-зол,* и конструкциите *подобро/полошо,* пронајдени се следните референти што се застапени во најмалку 5 пословици :

1. *Лошо* – апстрактно : 24 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија каде што *лошото* често има значење на болест, старост, смрт, несреќа, тага итн. Исто како и соодветниот придавски референт, *лошо* спаѓа во општата категорија, односно повторно се работи за општ поим кој нема конкретно значење и кој е оставен на толкувањето на слушателот/читателот. Само знаеме од пословиците дека лошото треба по секоја цена да се избегне, дека не смее да се прави, и дека треба да се молиме да не се појави во нашиот живот.
2. *Добро/лошо* – апстрактно : 21 пословица. Овој тип на пословици најчесто коментираат и за доброто и за лошото во истата пословица, односно нѝ даваат совет дека треба секогаш да го бараме доброто, а да го избегнуваме лошото. Исто така има доста пословици кои велат дека и доброто и лошото се дел од нашиот живот и треба да

ги отвориме вратите и на двете. Дури и лошото знае да ги отвори вратите на добрите нешта.

3. *Лош човек* : 21 пословица. Од овие пословици сепак не можеме да разбереме кој човек и со кои карактеристики е всушност лош, но само знаеме дека треба да го избегнуваме лошиот човек. Една карактеристична пословица која додава значење на овој референт е следната : *Лош човек никојпат не се дебели.* Со други зборови, дебел човек не може да биде лош според македонската традиција.
4. *Добро* – апстрактно : 18 пословици. Најчесто пословиците со овој референт ѝ припаѓаат на една општа семантичка категорија каде што *доброто* има навистина апстрактно значење. Честопати се работи за добри околности што се појавуваат во животот на човекот, како на пример среќни настани, радост, просперитет, успех, пари итн. Овој тип на пословици најчесто влегуваат во општата категорија и немаат конкретен референт. Ние не можеме да дознаеме од самите пословици кое е тоа добро што треба да го бараме и што е повредно од злато, но знаеме дека има вредност за човекот.
5. *Добро однесување* : 18 пословици. Овие пословици најчесто коментираат за важноста на доброто однесување на човекот. Од овие пословици, меѓутоа, 4 велат дека доброто однесување не е добро или корисно за човекот бидејќи или луѓето брзо го заборавaат доброто дело, или пак се враќа со лошо, особено ако се направи за некој што не го цени или разбира тоа. Важно е да се напонеме дека од пословиците не е јасно точно каков тип на однесување е добро однесување, ниту пак што значи за човек да прави добро.
6. *Лошо однесување* : 12 пословици. Од пословиците што го содржат овој референт повторно не можеме да разбереме за природата на

лошото однесување, но знаеме дека оној кој прави лошо, неизбежно лошо ќе го снајде во животот.

7. *Збор* : 9 пословици. Добро/лошо за човекот. Во овие пословици зборот се јавува како агент кој во зависност од тоа со каква намера е кажан, може да донесе и лошо и добро на човекот. Една пословица пак вели дека лошиот збор повредува многу повеќе отколку рана на телото.
8. *Чесност* : 8 пословици. Добро за човекот. Оваа човекова карактеристика е една од најценетите во македонските пословици.
9. *Памет* : 6 пословици. Добро за човекот. Интелигенцијата се вреднува до тој степен во овие пословици што дури е подобро да бидеме до душман кој е паметен отколку со глупав пријател.
10. *Добар владика* : 6 пословици. Добро за човекот.
11. *Скромност во потребите* : 5 пословици. Добро за човекот. Според овие пословици човекот треба да се задоволи со она што го има во моментот, иако се чини дека е малку, наместо да посакува нешто што го нема. *Подобро страчка во рака, отколку сокол во гора.*
12. *Добар пријател* : 5 пословици. Добро за човекот. Се чини дека пријателството има голема вредност во македонските пословици, односно пријателите се помили и од браќа и роднини.

На крајот ги наведуваме и референтите кои се вреднувани со позитивна, односно со негативна референтна вредност во секое од трите општества, врз основа на пословиците со експлицитен аксиолошки предзнак на добро и лошо.

Во нашата анализа пронајдовме неколку пословици во трите јазика кои на експлицитен начин изразуваат вредносен суд за одредени човекови особини.

Во **јапонските пословици** се застапени следните вредносни судови: *АПСОЛУТНО ДОБРО ЗА ЧОВЕКОТ* - СРЦЕ (ВНАТРЕШНОСТ НАСПРОТИ НАДВОРЕШНИОТ ИЗГЕД), ДАРЕЖЛИВОСТ; *АПСОЛУТНО ЛОШО ЗА ЧОВЕКОТ* - АЛКОХОЛ, ЕКСТРЕМНОСТ, БРЗАЊЕ, СИРОМАШТИЈА.

Во **македонските пословици** се застапени следните вредносни судови: *АПСОЛУТНО ДОБРО ЗА ЧОВЕКОТ* - ГОСПОД, СЛОГА, ДОЛГОТРАЈНО, СОПСТВЕН ДОМ, РАБОТЛИВОСТ, ПОСЛУШНОСТ, ДОБРИНА, ЗДРАВЈЕ, ПАМЕТ, ЧЕСНОСТ; *АПСОЛУТНО ЛОШО ЗА ЧОВЕКОТ* - БРАТ, АЛЧНОСТ, ЛЕСНОСТ, ЖЕНА, МРЗЕЛИВОСТ, КОБЕЊЕ, ЉУБОМОРА, ГЛУПАВОСТ, НЕЧЕСНОСТ, ПИЈАНСТВО.

Во **италијанските пословици** се застапени следните вредносни судови: *АПСОЛУТНО ДОБРО ЗА ЧОВЕКОТ* - ПОЖРТВУВАНОСТ, ЧЕСНОСТ, РАБОТЛИВОСТ, ДОБРИНА; *АПСОЛУТНО ЛОШО ЗА ЧОВЕКОТ* - АМБИЦИОЗНОСТ, СТРАВ, СИРОМАШТИЈА, СТАРОСТ, СМРТ, НЕЧЕСНОСТ, СКРЖАВОСТ, ОЗБОРУВАЊЕ, ГРДОСТ, ВИСОК ЧОВЕК, КУЧЕ СО ДОЛГА ОПАШКА, ЧОВЕК СО БЛЕДИ УСНИ.

Во **македонските пословици** ДОБРОТО ОДНЕСУВАЊЕ ВИСОКО СЕ ВРЕДНУВА, НО ИСТО ТАКА Е ВАЖНО ЗБОРОВИТЕ ДА СЕ КОРИСТАТ МУДРО И ПРЕТПАЗЛИВО БИДЕЈЌИ МОЖАТ ДА ПРЕДИЗВИКААТ ЛОШИ ПОСЛЕДИЦИ. ДОБРОТО ОДНЕСУВАЊЕ СЕ СМЕТА ЗА АПСОЛУТНО ДОБРО И КОРИСНО ВО ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ, ДОДЕКА ПАК ВО ИТАЛИЈАНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ СЕ СМЕТА ДЕКА ТОЈ ШТО ПРАВИ ДОБРО Е БУДАЛА БИДЕЈЌИ СЕКОЈ ЌЕ МУ ГО ЗАБОРАВИ И НЕМА НИШТО ДА ДОБИЕ ЗА ВОЗВРАТ.

ГОСПОД Е ИЗВОРОТ НА СЕТО ДОБРО ВО **македонските** и во **италијанските** пословици и сè што излегува од него е апсолутно добро, додека пак во јапонските пословици не пронајдовме никакви референти за Господ ниту пак за метафизичкото. ДОБРИОТ ПРИЈАТЕЛ ИСТО ТАКА ВИСОКО СЕ ВРЕДНУВА, ТОЈ Е ПОВАЖЕН И ОД ПОТЕСНАТА И ОД ПОШИРОКАТА ФАМИЛИЈА,

ДОДЕКА ПАК ОД ЛОШИОТ ПРИЈАТЕЛ ТРЕБА ПО СЕКОЈА ЦЕНА ДА СЕ ПАЗИМЕ. ТРПЕЛИВОСТА И РАБОТЛИВОСТА СЕ ЕДНИ ОД НАЈЗАСТЕПНИТЕ ПОЗИТИВНИ ВРЕДНОСТИ ВО СИТЕ ТРИ ЈАЗИКА. ИНТЕЛИГЕНЦИЈАТА И СНАОДЛИВОСТА СЕ ИСТО ТАКА ВИСОКО ВРЕДНУВАНИ. СКРОМНОСТА ВО ПОТРЕБИТЕ (ДА БИДЕМЕ ЗАДОВОЛНИ И СРЕЌНИ СО ОНА ШТО ВЕЌЕ ГО ИМАМЕ ВО СЕГАШНОСТА И ДА НЕ БАРАМЕ И ПОСАКУВАМЕ ПОВЕЌЕ) Е ОД СУШТИНСКА ВАЖНОСТ.

ПРАКТИЧНОСТА ВИСОКО КОТИРА во **јапонската традиција**, и многу често во пословиците се појавува советот дека треба да се занимаваме со тековните ситуации од секојдневниот живот и да бидеме практични, а не да се занимаваме со метафизичкото или со она што не ѝ е корисно. ПАРИТЕ И ХРАНАТА во **јапонските пословици** имаат висока вредност, уште еден доказ за важноста на практичноста како човекова особина во јапонската традиција. Како потврда на феноменот *онгаеши,* уочивме дека ДОЛЖНОСТА КОН ДРУГИТЕ ЧЛЕНОВИ НА ЗАЕДНИЦАТА (КОЈА Е ПОГОЛЕМА АКО СЕ РАБОТИ ЗА СТРАНЕЦ ИЛИ НЕ ТОЛКУ БЛИЗОК) Е ВАЖНА КАРАКТЕРИСТИКА КОЈА ТРЕБА ДА СЕ ПОЧИТУВА.

Во **италијанските пословици** може да се издвои БОЛЕСТА КАКО НЕШТО МНОГУ ЛОШО, КАКО И ГЛУПАВОСТА КОЈА Е НАЈЛОША ОСОБИНА НА ЧОВЕКОТ. ДОБРИОТ КВАЛИТЕТ НА НЕШТАТА Е ПОСАКУВАН ВО СИТЕ ТРИ ТРАДИЦИИ, НО И ЛИЧНИОТ ПОСЕД Е ОД СУШТИНСКА ВАЖНОСТ ЗА СИТЕ ТРИ ТРАДИЦИИ.

Ги издвоивме **следните референти за добро во сите три јазика**: ЗНАЕЊЕ, ДОБАР ПОЧЕТОК, ДОБАР ПРИЈАТЕЛ, СКРОМНОСТ ВО ПОТРЕБИТЕ, ПАРИ, ЛИЧЕН ПОСЕД, СТАТУС (ВО ЈАПОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ СЕПАК СЕ ПРЕ-ФЕРИРА ФИНАНСИСКАТА БЛАГОСОСТОЈБА НАМЕСТО ИМЕТО ИЛИ СЛАВАТА

НА КУЌАТА), ЧЕСНОСТ, ПАМЕТ (ВО СМИСЛА НА ИНТЕЛИГЕНЦИЈА И СНАОДЛИВОСТ), ХРАНА, ШТЕДЛИВОСТ, АЛКОХОЛ (САМО ВО МАКЕДОНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ АЛКОХОЛОТ НЕ Е ПОЖЕЛЕН), РАБОТЛИВОСТ.

Референти за **лошо во сите три јазика** : МРЗЕЛИВОСТ, ЛОШ ПРИЈАТЕЛ, ЉУБОВ (ВО ПОСЛОВИЦИТЕ ОД ТРИТЕ ЈАЗИКА СЕ СМЕТА ДЕКА ЉУБОВТА Е ПОЧЕТОК НА ЛОШОТО). ЛОШИОТ ЧОВЕК Е НЕШТО ШТО ТРЕБА ПО СЕКОЈА ЦЕНА ДА ГО ИЗБЕГНУВАМЕ ВО СИТЕ ПОСЛОВИЦИ.

Од заклучокот можеме да видиме дека одреден број вредносни параметри и референти имаат иста реализација во трите јазика, додека пак постојат и такви кои се изразуваат само во два јазика или, пак, такви кај кои секој јазик поодделно остварува идиосинкразичка вредносна оценка. Заклучокот на истражувањето ги донесува, од една страна, заедничките или блиските вредносни оценки за сите три јазика, како и, од друга страна, особените вредносни формулации за секој јазик посебно.

Завршувајќи го експозето, ќе истакнеме дека дисертацијата нѝ ја открива сликата на вредносните категории *ДОБРО* и *ЛОШО,* што се содржи напластена во пословиците на италијанскиот, на јапонскиот и на македонскиот јазик, при што пословиците се профилираат како привилегирани единици преку кои лингвистот семантичар може да ги распласти слоевите во кои со векови се таложело вредносното оценување за човекот, за луѓето и за нивното опкружување. Со оглед на тоа што пословиците ја отсликуваат душата на народот, и уште повеќе што вредносните оценки го откриваат неговото срце, резултатите од докторската дисертација можат да најдат примена во разни области меѓу кои пред сè треба да се издвојат лингвистичките, лингводидактичките, културолошките, етнопсихолошките и семиотичките проучувања.

## *GOOD* AND *BAD* AS CATEGORIES OF VALUE IN ITALIAN, JAPANESE AND MACEDONIAN PROVERBS

### Summary

**DIJANA NIKODINOVSKA, PHD**

**Keywords** : proverbial semantics, categories of value : GOOD/BAD, Italian proverbs, Japanese proverbs, Macedonian proverbs


The doctoral dissertation examines the area of comparative paremiology in Italian, Japanese and Macedonian language. The dissertation focuses on proverbial-linguistic semantics of the three languages in question via a tabular method of comparison of proverbs containing the explicit expression of categories of value GOOD/BAD. Another method of research utilized in the dissertation is the semiological method with the purpose of identifying the systems of value underlying the discursive expression in languages.

Based on our own definition of the proverb as 'A MEMORIZED, SENTENTIAL, INTONATIONAL/RHYTHMIC, UNAUTHORED, COMMUNICATIVE UNIT THAT, USING FIGURATIVE LANGUAGE, EXPRESSES A CERTAIN COMMON ATTITUDE AND IS USED TO ENACT VARIOUS SPEECH ACTS', we analyze a corpus of 809 proverbs, of which 337 are Italian, 180 are Japanese, and 292 are Macedonian proverbs.

We conduct the research of the proverbial semantics of all three languages via a tabular representation of the proverbs that explicitly contain the categories of value GOOD and BAD. As a result of the research we identify the referents that hold a positive and a negative referential value in all three languages. The results point out that in some cases there are certain similarities and in other cases appear some differences in attributing value to other referents regarding the corresponding societies.



Дијана Никодиновска е доктор по филолошки науки, од областа на провербиологијата, односно науката за пословиците.

Нејзиниото високо образование го стекнува најпрвин на Филолошкиот факултет "Блаже Конески" во Скопје, завршувајќи студии по италијански јазик и книжевност, со француски јазик и книжевност под "Б". Потоа ги завршува магистерските студии по дидактика на италијанскиот јазик на Универзитетот "Тор Вергата" во Рим, Италија.

Опчинета од јапонскиот јазик и култура, таа успева да добие стипендија и да ги заврши студиите по јапонски јазик и култура на Универзитетот во Единбург, Велика Британија. Во меѓувреме, обавува едногодишен студиски престој во Кјото, Јапонија.

Повторно се враќа во Скопје, каде на Филолошкиот факултет ја одбранува својата докторска теза *ДОБРОТО и ЛОШОТО како вредносни категории во пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик*, и се стекнува со титулата доктор по филолошки науки.

